*На мојата сопруга Елена и на моите деца Тања и Тодора*

# СОДРЖИНА

# ПРЕДГОВОР

Честата употреба на нетрговски бариери во мултилатералниот трговски систем и потребата за нивно регулирање/елиминирање се причините за да го објавам трудот „Нетрговски бариери во мултилатералниот трговски систем“. Основата на овој труд е докторската дисертација со ист наслов и беше јавно одбранета во јуни 2019 година на Економскиот факултет при Универзитет Св. Кирил и Методиј во Скопје.

Книгата е наменета на сите оние кои имаат желба да се запознаат со потенцијалите на нетрговските бариери како инструмент на надворешнотрговските политики. Придобивки од оваа книга ќе имаат претставниците на индустриите и претпријатијата ангажирани во надворешнотрговско работење, како и одредени министерства, лаборатории, институти, тела за сертификација, потрошувачите, инспекторите, царинските работници, студентите итн. Книгата значително ќе придонесе за подобра информираност на јавноста за нетрговските бариери воопшто и за нивниот третман во нашата економија.

Кога станува збор за придонесот на книгата кон постојната литература од областа на нетрговските бариери, тој се однесува на збогатување на научната литература и на истражувањата во оваа област во нашата земја. Во првата и втората глава од книгата во теоретска рамка се дава добар преглед на клучните сознанија за нетрговските бариери во мултилатералниот трговски систем, нивното дефинирање, меѓународно класифицирање и меѓународно регулирање, а во третата глава се прикажуваат клучните сознанија за нетрговските бариери во ЕУ. Ова е од посебен интерес за македонската економија, бидејќи ЕУ е нашиот најголем трговски партнер. Истражувањата на полето на нетрговските бариери што се појавуваат во нашиот надворешнотрговски систем се навистина ретки, така што оваа книга во голема мера може да биде двигател за идните истражувачи да го насочат својот напор кон дополнителни истражувања во оваа сфера. Сознанијата претставени во теоретската рамка се особено корисни, бидејќи укажуваат на актуелноста и живоста на овој проблем на истражување.

Резултатите од спроведениот анкетен прашалник на истражување имаат голем придонес и за поврзувањето на научната литература со бизнис-практиката во македонската економија, а можеби и пошироко.

Преку прашалникот беа утврдени најоптоварувачките нетрговски бариери за македонските компании. Со прашалникот се направи обид да се адресираат реалните проблеми со кои се соочуваат претпријатијата и од нив да се извлечат препораки за креаторите на надворешнотрговската политика.

Со ова истражување се идентификуваше употребата на нетрговските бариери во нашиот надворешнотрговски систем кое веројатно реално ја отсликува моменталната состојба со која се соочуваат претпријатијата. Овие наоди можат да послужат како подрачја за кои во иднина може да се продлабочи истражувањето и можат да послужат како правци за идни истражувања. Основниот мотив на истражувачот е да се обиде да ги идентификува сите проблеми кои ги создаваат нетрговските бариери за унапредување на надворешната трговија генерално, но и за науката, со скромен обид да се обезбеди појдовна точка од која може да се следат нетрговските бариери. Ова истражување претставува корисна патека за следење, алатка за помош во надминување на ограничувањата со кои се соочуваат претпријатијата при својот обид да се конкурентни на светските пазари.

Врз основа на сите теоретски и практични сознанија кои ги содржи книгата, можат да се најдат препораки за надворешнотрговската политика кои би помогнале во надминување на проблемите со нетрговските бариери. Најголемиот дел од препораките се темелат на сознанијата содржани во резултатите од истражувањето.

Се надевам дека сознанијата на овој истражувачки труд ќе извршат посилно влијание врз надворешнотрговската политика во македонската економија од аспект на нетрговските бариери, со цел намалување на проблемите што тие ги создаваат за македонските претпријатија.

Ја користам оваа прилика да се заблагодарам на сите оние што помогнаа да го завршам ова истражување, како и да ја издадам оваа книга, а посебно на:

- Проф. д-р Ирена Кикеркова, професор и ментор на докторската дисертација, на огромната поддршка и на големата помош. Благодарност за целокупниот труд и несебично знаење што ми го предаде и на големата посветеност при истражувањето, нејзините забелешки и сугестии беа од огромно значење за целиот труд. Ми претставуваше огромна чест и задоволство што имав можност да работам под нејзино менторство, како еден од најдобрите професори во поново време. Нивото кое го достигнав исклучиво е благодарение на мојот ментор.
  Искрена почит и благодарност професорке.

- На комисијата во состав: проф. д-р Љубица Костовска, проф. д-р Владимир Петковски, проф. д-р Катерина Тошевска Трпчевска и доц. д-р Елена Макревска Дисоска за големата поддршка.
- На моите родители, мојата мајка Благица, мојот татко Тодор и на братот Горан и Софија на несебичната помош во текот на целото студирање.
- На сите мои пријатели и фирми што учествуваа во истражувањето.
- Книгата би сакал да ја посветам на мојата сопруга Елена и на моите деца Тања и Тодора како благодарност што веруваа во мене и за целокупната помош и пожртвуваност.

Авторот

## ЛИСТА НА КРАТЕНКИ

ГАТТ – Општа спогодба за царини и трговија

ГМО – Генетски модифицирани организми

ЕЕЗ – Европска економска заедница

ЕЕО – Европска економска област

ЕЗ – Европска заедница

ЕК – Европска комисија

ЕСП – Европски суд на правдата

ЕУ – Европска унија

ЕФТА – Европска асоцијација за слободна трговија

ООН – Организација на обединетите нации

ОЕЦД – Организација за економска соработка и развој

СТО – Светска трговска организација

УНЕЦЕ – Економска комисија за Европа на Обединетите нации

УНИДО - Организација за индустриски развој на Обединетите нации

УНКТАД – Конференција на Обединетите нации за трговија и развој

СЗО - Светска здравствена организација

СПС – Санитарни и фитосанитарни мерки

ТБТ – Технички бариери во трговијата

ТФА – Спогодба за олеснување на трговијата на Светската трговска организација

ФАО – Организација за исхрана и земјоделство на Обединетите нации

ЦЕН – Европски комитет за стандардизација

ЦЕНЕЛЕК – Европски комитет за електротехничка стандардизација

ЦЕФТА – Договор за слободна трговија на Централна и Источна Европа

# ВОВЕД

Процесот на мултилатералното регулирање на меѓународната трговија започнал со Општа спогодба за царина и трговија-ГАТТ, а продолжил во рамките на Светската трговска организација-СТО. Со овој процес бил направен обид за либерализација и воспоставување на фер правила во меѓународната трговија. И покрај ќор-сокакот во трговските преговори важно е да се верува во мултилатерализмот, тој да се поддржи и да се проучуваат начини за модернизирање на правилата на СТО за справување со новите глобални предизвици.

Бариерите во меѓународната трговија генерално можат да се поделат на *царински и нецарински***.** И покрај обидот на новиот ГАТТ за изнаоѓање решенија за т.н. нецарински бариери, постојано се појавуваат нови видови бариери, поголемиот дел од нив во современи услови немаат трговски карактер, па се наречени *нетрговски бариери* и се предмет на ова истражување. Нетрговските бариери не можат во целост да се подведат под мултилатералната регулатива и се дозволени бидејќи регулираат други сфери надвор од областа на трговија, на пример заштита на здравјето на луѓето, животните, растенијата, животната средина и сл. Но, ова создава можност земјите да ги злоупотребуваат и да ги користат за да ја ограничат трговијата. Значителното зголемување на користење на нетрговски бариери во последните неколку години значи поскапување на производите и дополнително оптоварување на фирмите.

Бидејќи нетрговските бариери добивале сè поголемо значење, неопходно е да бидат меѓународно регулирани. Меѓународното регулирање на нетрговските бариери започнало во 2006 год. со формирањето на групата МАСТ од страна на УНКТАД, чија цел била да ги идентификува, дефинира, класифицира и систематизира нетрговските бариери. Со оглед на нивното меѓународно регулирање, нетрговските бариери можат да се поделат на: *санитарни и фитосанитарни бариери*, *технички бариери во трговијата* и *административни бариери*.

Со оглед на нивната природа, *санитарните и фитосанитарните мерки* можат да претставуваат ограничување на трговијата. Санитарните и фитосанитарните мерки се од техничка природа и можат да вклучат забрани, барања за квалитет и хигиена, барања за производство и процедура за усогласеност. Овие мерки се употребуваат кај земјоделските и прехранбените производи, рибарството, шумарство, за производи од дрво и сл. и се употребуваат

за заштита на здравјето на луѓето, животните и растенијата, а понекогаш се премногу строги и претставуваат сериозна бариера во меѓународната трговија. Со цел да се ограничи употребата на санитарните и фитосанитарните мерки како протекционистички мерки, во СТО била усвоена Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки, која има двојна цел: првата е да им обезбеди на членките на СТО право на заштита на здравјето; и втората е транспарентност на процедурите за издавање на ветеринарни и фитосанитарни дозволи и сертификати.

*Техничките бариери во трговијата* се многу успешна заштита од странска конкуренција, без употребување на какви и да е други трговски мерки. Тие произлегуваат од разликите во техничките прописи, стандарди и процедури за оценка на усогласеноста. Техничките бариери во трговијата се појавиле како резултат на тоа што секоја земја одделно развивала стандарди и технички прописи за националните потреби. Така земјите сфатиле дека ваквите разлики можат да ја штитат економијата од странските конкурентни производи и затоа силно ги поддржувале. За увозните производи било речиси невозможно да исполнат многу различни технички прописи и стандарди. Учесниците во мултилатералните трговски преговори го сфатиле овој проблем и биле донесени голем број одлуки и договори, а на крајот во СТО била усвоена меѓународната Спогодба за техничките бариери во трговијата. Намената на оваа спогодба е да воспостави рамнотежа меѓу слободата на државите да усвојуваат технички прописи и барањето за определена дисциплина поради минимизирање на нивното дејство врз трговијата.

Најголем проблем денес се т.н. *административни бариери***.** Тие се најактуелни нетрговски бариери и се нарекуваат и невидливи бариери затоа што многу тешко се откриваат. Кога започнало интензивното либерализирање на меѓународната трговија, рестриктивното и неефикасното работење на државните администрации се претворило во многу значајна бариера во трговијата и тогаш биле согледани трошоците и проблемите што овие бариери ги предизвикуваат. Суштината на административните бариери се административните контроли што се наметнуваат на увозот. Класификацијата на административните бариери била исклучително тешка, но сепак тие биле класифицирани во девет пошироки категории. Меѓународното регулирање на административните бариери, исто така, е многу тешко и тие сè уште не се целосно меѓународно регулирани. Бидејќи стоките многу тешко ги преминувале граничните премини, земјите-членки на СТО се согласиле да отпочнат со преговори за олеснување на трговијата. Како резултат на тоа, во 2017 год. влегла во сила

Спогодбата за олеснување на трговијата – ТФА на СТО, со која се менуваат правилата за да се забрзаат административните процедури.

*Актуелноста на проблематиката* за нетрговските бариери е особено важна и за Република Македонија, како земја-кандидат за полноправно членство во ЕУ. Патот на Република Македонија кон полноправно членство во ЕУ подразбира подготовка за целосно почитување на конкурентен внатрешен пазар. Земјите-кандидати за ЕУ мораат да усвојат мерки со кои ќе се обезбеди слободно движење на стоките, а при тоа да се внимава дека на пазарот се ставаат само квалитетни и безбедни производи.

Меѓутоа, што значи ова за македонските компании? Нашиот најголем трговски партнер е ЕУ, па затоа усогласувањето со барањата на ЕУ има посебно значење за македонската економија. Македонските компании треба да знаат дека како бариери во трговијата можат да се јават различни сложени технички прописи, но таквите прописи стануваат задолжителни и за домашниот пазар. Компаниите мора да ги исполнуваат меѓународните стандарди, во спротивно ќе бидат исклучени од меѓународните пазари.

Република Македонија е мала и увозно зависна земја и почитувањето на поголемиот број на санитарни и фитосанитарни барања и техничките бариери од страна на македонските компании претставува многу сложено прашање, а исполнувањето на сите санитарни и фитосанитарни барања и надминувањето на техничките бариери бара многу време и ресурси, што голем дел од македонските компании не можат лесно да го остварат. Истражувањето треба да покаже дали македонските компании се подготвени и какво влијание имаат нетрговските бариери врз нив.

*Целта на овој труд* е да се истражи областа на нетрговските бариери во Република Македонија и од резултатите да се креираат препораки за надворешнотрговската политика на Република Македонија, како и да се истражат и пронајдат користите и штетите што настанале како резултат на нетрговските бариери врз македонската економија.

*Предмет на истражувањето* се нетрговските бариери во мултилатералната трговија и во оваа смисла мерките и постапките на една или повеќе држави кои неприродно ја нарушуваат слободната меѓународна трговија и така ја штитат домашната економија од странска конкуренција. Во овој контекст извршена е и анализа на ограничувањата со кои се соочуваат македонските компании кога тргуваат со стоки надвор од националните граници.

*Методологија на истражувањето*. За реализација на поставените цели користевме информации од примарна, секундарна и терциерна литература од релевантни бази на податоци и истите ги систематизиравме според актуелноста на третираната проблематика. За евалуација на состојбата во Република Македонија формулиравме анкетен прашалник доставен до фирми со надворешнотрговско работење. Резултатите од истражувањето ги обработивме со дескриптивна квантитативна статистика и ги претставивме табеларно и графички.

Материјата е систематизирана во вовед и четири глави, кои по еден логички редослед ја прикажуваат содржината на теоретските и практичните истражувања.

Во првата глава од трудот, *Третманот на нетрговските бариери во СТО* детално се анализирани конкретните видови на нетрговските бариери и нивното регулирање. Најпрвин се започнува со карактеристиките на овие бариери, па потоа се претставува нивното меѓународно регулирање. *Првата глава* е целосно посветена на техничките нетрговски бариери. Со оглед на фактот што ТБТ Спогодбата е донесена во рамките на Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки на новиот ГАТТ, во овој дел прво темелно се елаборирани санитарните и фитосанитарните мерки и начинот на кој се тие меѓународно регулирани од страна на СТО. Потоа, се елаборирани техничките бариери во трговијата и нивното меѓународно регулирање во СТО.

Втората глава, насловена *Административни бариери* започнува со дефинирање на бариерите и нивните карактеристики. Потоа, темелно е анализиран секој одделен вид административни бариери согласно нивната меѓународна класификација и на крајот од главата е прикажано меѓународното регулирање на административните бариери.

Третата глава, *ЕУ и нетрговските бариери* започнува со анализа на техничките бариери во рамките на ЕУ и начинот на нивното елиминирање во трговијата на Единствениот пазар на ЕУ. Потоа следи третманот на санитарните и фитосанитарните мерки во ЕУ. На крајот од оваа глава е анализата на административните бариери што ЕУ ги употребува кон трети земји и анализата на нетрговските бариери кои сè уште се употребуваат во меѓусебната трговија помеѓу земјите-членки на ЕУ.

Четвртата глава, *Нетрговски бариери во надворешнотрговскиот систем на Република Македонија* е целосно посветена на Република Македонија. Најпрвин е направен приказ на институционалниот и правниот систем во Република Македонија, односно прикажани се

институциите и законите со кои се регулираат техничките бариери, санитарните и фитосанитарните бариери и административните бариери. На крајот од четвртата глава се даваат актуелни анализи и примери од истражувањето од областа спроведено во Република Македонија.

На крајот од оваа книга се изнесени заклучните согледувања. Заклучоците до кои дојдовме за време на ова истражување научно ќе осветли една нова, недоволно истражувана област и ќе укаже на праксата на употреба на нетрговски бариери во светот.

# ГЛАВА I ТРЕТМАНОТ НА НЕТРГОВСКИТЕ БАРИЕРИ ВО СТО

## 1.1. Бариери во меѓународната трговија

Согласно инструментите што се користат (царини и нецарински инструменти) од страна на трговските политики за да се ограничи или намали меѓународната трговија, бариерите во меѓународната трговија генерално можат да се поделат на **царински и нецарински бариери**.[1]

1. **Царинските бариери** преставуваат давачки на увозот на стоки во одредена земја или регион и се меѓу најстарите форми на владина интервенција во економската активност. Царинските давачки ја зголемуваат цената на увозните стоки во однос на домашните стоки.[2]
2. **Нецарински бариери** преставуваат разновидни механизми што земјите ги употребуваат со цел да се ограничи увозот, а не се царини.[3]

И царинските и нецаринските бариери во целост значат дека домашната регулатива може да се дизајнира, применува или спроведува на начин со кој директно или индиректно се ограничува трговијата.

За да се стимулира трговијата, земјите ги намалиле царините преку министерските конференции во Светската трговска организација - СТО и преку регионални трговски договори. Во исто време, многу домашни закони, регулативи или практики сè уште го ограничуваат увозот. Многу нецарински мерки легитимно им помагаат на граѓаните и го штитат здравјето, безбедноста и човековата околина. Други, пак се многу рестриктивни и тешко е да се усогласат и одат подалеку од меѓународно прифатените стандарди, со што придонесуваат за намерно и антиконкурентно ограничување на трговијата.[4]

Царините биле намалени и паднале до една десетина од она што биле, најмногу како резултат на преговорите под покровителство на Општата спогодба за царина и трговија-ГАТТ од 1947 год. Напредокот во намалување на царините имал двоен ефект. Првиот бил поттикнување на земјите за употреба на постоечките нецарински

[1] http://www.econlib.org/library/Topics/HighSchool/BarrierstoTrade.html
[2] http://www.econlib.org/library/Topics/HighSchool/BarrierstoTrade.html
[3] http://www.iatp.org/files/Tariff_and_Non-tariff_Barriers_to_Trade.htm
[4] Dan Sumner, Vince Smith, and Parr Rosson: *Tariff and Non-tariff Barriers to Trade* WTO Publishing, Geneva, 2001, p. 3.

бариери, а вториот е измислување на нови бариери на сите нивоа кои ќе ги постигнат целите што веќе не можат да се постигнат со царините. Ваквите нови бариери се далеку најголемата пречка во меѓународната трговија.

Нецаринските бариери можат сериозно да ја попречат трговијата. Ова го покренува прашањето дали денешниот мултилатерален трговски систем е способен соодветно да се справи со нецаринските бариери. Една надеж за тоа е Доха развојната агенда, која започнала во 2000 год. под покровителство на СТО. Развојната Агенда од Доха има за цел да намали или отстрани многу видови бариери во трговијата. Доха влезе во својата шестнаесетта година на преговори и нема знаци дека наскоро ќе заврши.[5] Денешната криза во механизмот на СТО за решавање на спорови околу назначувањето на нови членови на Апелационото тело е уште еден симптом дека мултилатерализмот е во криза.Блокадата на ова тело од страна на новата администрација на САД значи дека тие сакаат да ги решаваат проблемите унилатерално, а не мултилатерално.[6]

Терминот „нецарински бариери“ опфаќа широк спектар на владини активности што се однесуваат на трговијата. На пример, политиките можат да бидат отворено протекционистички за сметка на трговци од други земји или тие можат да имаат за цел да ги поддржат домашните индустрии без директна намера да ја поткопаат меѓународната конкуренција; или може да се непротекционистички, но сепак намерно рестриктивни за одредена трговија. Постојат три категории на нецарински бариери: протекционистички, помошни и непротекционистички (Табела 1.1).[7]

[5] https://www.wto.org/english/tratop_e/dda_e/dda_e.htm
[6] Robert McDougall: *Crisis in the WTO Restoring the WTO Dispute Settlement Function*, Centre for International Governance Innovation, Waterloo, 2018, p. 6
[7] Alan Deardorff: *Easing the burden of non-tariff barriers*, International Trade Center, Brussels, 2012, p. 7.

**Табела 1.1**: Цели, примери и последици од нецаринските бариери

| | **Цел** | **Примери** | **Потенцијални последици** |
|---|---|---|---|
| **Протекционистички** | Да им помогнат на домашните фирми и претпријатија на сметка на други земји. | Квоти за увоз; барање за задолжителен откуп на домашни компоненти; практики за јавни набавки. | Можност за казнување од СТО или други трговски форуми |
| **Помошни** | За да им помогнат на домашните фирми и на претпријатија та, но не на сметка на другите земји. | Домашни субвенции; антидампинг мерки; помош при криза во индустрија. | Засегнатите земји можат да одговорат за да се заштитат самите (на пример, наметнување компензаторни давачки и субвенции). |
| **Непротекционистички** | За заштита на здравјето и безбедноста на луѓето, животните и растенијата; за заштита или подобрување на животната средина. | Барања за лиценцирање, пакување и означување; санитарни и фитосанитарн и правила; инспекции поврзани со храна, растенија или животни. | Ограничени формални последици кои водат до воспоставувањ е на заеднички стандарди или замено признавање на различни стандарди. |

**Извор:** Alan Deardorff: *Easing the burden of non-tariff barriers*, International Trade Center, Geneva, 2012, p. 7

Протекционистичките бариери имаат за цел да им помогнат на домашните фирми и претпријатија на сметката на други земји. Помошните бариери имаат за цел да им помогнат на домашните фирми и на претпријатијата, но не на сметка на другите земји.

Непротекционистичките бариери се најинтересните нецарински бариери. Тие не се наменети да им помогнат на домашните индустрии и имаат други цели. Најчести се политика за заштита на здравјето и

безбедноста на луѓето, животните и растенијата и политиките за подобрување на животната средина. Тоа се цели, кои повеќето ќе се согласат дека, се легитимни и се користат од повеќе влади, но ваквите политики место да се употребат за да се постигнат овие цели, многу често излегуваат од примарните цели за да предизвикаат економски штети во други земји. На пример, ако здравјето на потрошувачите се штити со барање за инспекција на прехранбените производи во земјата, се создава бариера за странските оператори, дури и ако тие имаат слични одредби за инспекциски надзор во своите земји. Во ниту еден случај целта на оваа политика не е да ѝ помогне на домашната индустрија, туку ги зголемува трошоците и им наштетува на странските извозници. Непротекционистичките политики не можат да се решат едноставно со забрана бидејќи нивните цели се легитимни и важни. Важно е да се најде начин да се намали нивниот негативен ефект врз останатите земји. За некои политики ова може да биде постигнато преку усвојување на заеднички стандарди или заемно признавање на различни стандарди. За други политики, притисокот врз нив може да се изврши преку механизмот на СТО за решавање на спорови, за да најдат алтернативни начини за постигнување на нивните легитмни цели.[8] Така, може да се заклучи дека во непротекционистичките нецарински бариери се кријат т.н. **нетрговски бариери** кои се предмет на овој труд.

### 1.1.1. Дефиниција на нетрговските бариери

Со формирањето на СТО биле регулирани трговските бариери. ***Нетрговските бариери воопшто не се трговски инструмент, тие се носат првенствено да регулираат некоја друга сфера (заштита на здравјето на луѓето, човековата околина и целиот жив свет), но кога ќе се спроведат имаат ограничувачко дејство врз увозот или извозот на стоки.*** Многу често државите го користат правото на употреба на вакви мерки со кои се штитат луѓето и целиот жив свет за да ја заштитат националната економија. Нетрговските бариери уште се нарекуваат и невидливи бариери, затоа што многу тешко се откриваат. Тие не се регулирани во рамките на СТО и нивната примена не повлекува санкции.[9]

[8] Alan Deardorff: *Easing the burden of non-tariff barriers*, International Trade Center, 2012, Brussels, p. 8.
[9] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non Tariff Measures: An Introductionary Guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2016, p. 9.

Државите се субјект на зголемување на притисоците за да им асистираат на домашните компании и индустрии, затоа што употребата на традиционалните трговски мерки (како што се царините) е силно ограничена како резултат на мултилатералното, регионалното и унилатералното намалување на царините. Структурните промени во глобалната трговија и производство водат до зголемена употреба на нетрговските мерки. Па затоа, од суштинско значење е да се проучат и овие мерки. Како прво, заради зголемениот број и различните видови и нивното влијание врз трговијата сè уште не е комплетно истражено. Второ, нетрговските мерки се значајни затоа што можат да бидат екстремно дискриминаторни.

Многу често, нетрговските бариери погрешно се поистоветуваат со нецаринските бариери. Нетрговските бариери содржат поширок спектар мерки отколку нецаринските бариери. Во денешно време, нецаринските бариери се поистоветуваат со дискриминаторните мерки што се употребуваат од страна на владите во полза на домашните компании и основната разлика е тоа што нецаринските бариери се трговски бариери, а нетрговските бариери се рестриктивни мерки и не се од трговски вид.

Дефинирањето на нетрговските бариери е многу комплексно и различни автори даваат различни дефиниции. Нетрговските мерки најчесто се дефинираат како сите нетрговски и неквантитативни ограничувања на трговијата со стоки, услуги и инвестиции на федерално или на државно ниво. Овде се вклучени пограничните мерки (како што се процедурите на Царината), но, исто така, и мерките што не се спроведуваат на граница и произлегуваат од домашните правила, регулативи или практики. Оваа дефиниција е поширока.[10]

Во 2006 год., УНКТАД ја формира групата МАСТ (Multi-Agency Support Team) чија цел е да ги идентификува, дефинира, класифицира и систематизира нецаринските бариери, во кои биле вклучени и нетрговските мерки. Групата МАСТ ги дефинира нетрговските бариери како мерки различни од обичните царински мерки што потенцијално можат да имаат економски ефект врз меѓународната трговија со стоки, т.е. врз нејзиниот обем или цената. Овде можат да се содржат правила и регулативи што ја попречуваат трговијата, но исто така и правила и регулативи што ја олеснуваат трговијата.[11]

---

[10] European Commission, Directorate-General for Trade: *Non-Tariff Measures in EU-US Trade and Investment – An Economic Analysis* ECORYS Nederland BV, Rotterdam, 2009, p. 2.

[11] http://unctad.org/en/Pages/DITC/Trade-Analysis/Non-Tariff-Measures/MAST-Group-on-NTMs.aspx

Хилман ги поистоветува нетрговските мерки со нецаринските бариери и ги дефинира како сите владини мерки различни од царините или царинските давачки што ја попречуваат меѓународната размена на домашни и увезени стоки и услуги. Според Хилман, нетрговските мерки или нецаринските бариери можат да се класифицраат во технички бариери кога се однесуваат на квалитетот на производот, а во сите други случаи тие се нетехнички .[12]

Во 2013 год., поширока дефиниција дале Никита и Гордон, според кои нетрговските мерки ги вклучуваат сите регулативни трошоци што произлегуваат од сите фази на производство до финалната консумација на производот. Истите автори тврдат дека владите употребуваат дискриминаторни нетрговски мерки за да ги фаворизираат домашните производители пред странските. Нетрговските бариери, исто така, можат да се појават во форма на процедурални пречки, т.е. административни мерки.[13]

Според Стајнер, нетрговските мерки можат да се класифицираат зависно од тоа дали се применуваат на граница или надвор од границата, т.е. дали се применуваат при увоз или извоз или дали рестрикциите се применуваат само за увозните производи или се применуваат и за домашните и за странските производи.[14]

### 1.1.2. Карактеристики на нетрговските бариери

Нетрговските бариери се пречки во трговијата што ги фрустрираат претпријатијата. Тие можат да вклучуваат неконзистентни стандарди, нејасни прописи, менување и непотребни правила, скапи барања за тестирање и необични закони за обележување. Додека голем број на стандарди и прописи имаат легитимни цели за заштита на безбедноста на потрошувачите и животната средина, многу од нив се наметнуваат со цел да се држат странските производи надвор од пазарот или да се усложни и поскапи увозот од странство. Употребата на нетрговските бариери е дозволена, а влијанието врз трговијата е легитимно, согласно постојната регулатива. Многу е тешко да се издвојат карактеристиките на нетрговските бариери, затоа што карактеристиките произлегуваат од нивната употреба и ефектите што ги предизвикуваат. Меѓутоа, тие

[12] Singh Rakhi, Sharma Seema: *Researching the Research on Incidence of Non-Tariff Barriers on Indian Exports vis-avis EU,* Asian Journal of Research in Business Economics and Management, Online published on 6 February 2016, p. 59.
[13] Tabitha Kiriti Nganga: *Barriers to trade: the case of Kenya*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 57.
[14] Robert W. Staiger: *Non-Tariff Measures and the WTO* Dartmouth and NBER, Cambridge, 2015, p. 1.

многу често се невидливи бариери и ефектот врз трговијата не може да се измери. Некои од пронајдените карактеристики се: [15] [16]

- **технички сложени;**
- **помалку транспарентни;**
- **не се мерливи;**
- **во целост можат да го спречат увозот на стока;**
- **предизвикуваат огромни трошоци;**
- **ја зголемуват цената на увозот;**
- **го намалуваат квантитетот на увозот;**
- **променливи се;**
- **кумулативно се употребуваат;**
- **предизвикуваат неизвесност.**

Најзначајната карактеристика на нетрговските бариери е дека со нивната употреба најчесто може во целост да се спречи увозот на стока. Независно од тоа за каков вид на нетрговска бариера се работи, секој одделен вид или нивна комбинација може целосно или делумно да спречат увоз на стоки. Затоа, може да се каже дека нетровските бариери се сериозна пречка за одвивање на меѓународна трговија.

Може да се констатира дека денес постојат многу видови нетрговски бариери и ги има во многу различни форми, но уште поголем проблем е што нивниот број рапидно расте и тоа со огромна брзина. И покрај развојот на науката многу е тешко да се измери нивниот ефект бидејќи многу тешко се откриваат. Меѓутоа, некои видови нетрговски бариери се мерливи, затоа, не може да се генерализира дека сите се немерливи.

### 1.1.3. Класификација на нетрговските бариери

Идентификувањето на мерките што ја ограничуваат или ја нарушуваат трговијата со неземјоделски стоки било централно прашање за успешните преговори од ГАТТ уште од 1960 год. Како резултат на тоа, некои политики или мерки биле укинати, додека други биле регулирани со правилата на меѓународната трговија и тие не можат да се злоупотребуваат. Појавата на нетрговските бариери создала многу проблеми во меѓународната трговија, а дополнителен проблем е што тие сè уште не се систематизирани и многу податоци за нив не се достапни, за разлика на пример од царините.

---

[15] Alan V. Deardorff and Robert M. Stern: *Measurement Of Non-Tariff Barriers*, OECD Publications, Paris, 1997, p. 9; & World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade* WTO Publications, Geneva, 2014, p. 11.

Заради зачестената употреба и постојаното создавање нови нетрговски бариери, многу е тешко и комплицирано да се класифицираат нетрговските бариери. УНКТАД активно ги истражува и ги идентификува проблемите настанати со нетрговските мерки. Во 1994, УНКТАД започнала да ги идентификува и да ги класифицира нецаринските мерки, вклучително и нетрговските мерки. За полесна и поедноставна класификација на нетрговските мерки, во 2008 бил формиран тим од експерти од осум меѓународни организации (МАСТ група): ФАО (Food and Agriculture Organization of the United Nations), ММФ (International Monetary Fund) , ИТЦ (International Trade Centre), ОЕЦД, УНКТАД, УНИДО (United Nations Industrial Development Organization), Светска банка и СТО. Во 2012, овој тим ги категоризирал нецаринските бариери на **технички (овде биле вклучени нетрговските мерки)** и **нетехнички мерки** и идентификувал 16 глави. Оваа класификација ги дели мерките на увозни (што се применуваат од земјата увозник) и извозни (што се применуваат од земјата изозник). Дополнително пак, УНКТАД развил информациски систем т.н. ТРАИНС (Trade Analysis Information System - TRAINS), кој преставува база на податоци  и периодично се надградува од страна на УНКТАД. До сега во системот на ТРАИНС има идентификувано 100 различни типови нетрговски мерки, но оваа не е комплетна листа.[17]

Техничките мерки (поглавјата А и Б) се поврзани со спецификациите на производите, како што се: карактеристиките, техничките спецификации и описот на производствениот процес за финален производ. Овие мерки, исто така, ги вклучуваат методите за проверка на усогласеност,  со кои се утврдува дали одреден производ ги исполнува поставените барања. Техничките барања генерално се однесуваат на гарантирање на квалитетот и безбедноста на храната, заштита на околината и националната безбедност и заштита на животните и растенијата.

Нетехничките мерки (поглавја од Ц до О) не се однесуваат на својствата на производот туку на трговските барања, како што се барањата за превоз, царинските формалности, правилата за оданочување, трговските правила итн. Некои од нетехничките мерки во оваа најнова класификација се од трговска природа и се нецарински бариери и не се предмет на овој труд.

**Административните бариери** се бариерите во процедурите или транспортот, како што се долгите одолговлечувања на тестирањето или

[17] http://unctad.org/en/Pages/DITC/Trade-Analysis/Non-Tariff-Measures/NTMs-trains.aspx

сертифицирањето, недостатокот на адекватна информација, недостаток од важни алатки итн. Дел од административните бариери се класифицирани во поглавјето Ц.

**Слика 1.1:** Меѓународна класификација на нетрговските мерки




**Извор:** OECD *Establishing a Regional Non-Tariff Barrier Reporting and Monitoring Mechanism*, OECD and WTO, Geneva, 2012, p. 2

Уште со усвојувањето на некои од нетрговските мерки им се знае директното попречување врз трговијата, но на некои мерки сѐ уште не им се знае ефектот врз трговијата.

Во минатото постоеле неколку класификации на нетрговските бариери, па така во меѓународната класификација на нетрговските бариери помогнала и ТОА-платформата (The Trade Obstacles Alert - TOA), која преставува интерактивна алатка дизајнирана за да се олесни идентификувањето и отстранувањето на пречките со кои се соочуваат економските оператори. Оваа платформа им дозволува на економските оператори да ги пријават пречките со кои се соочуваат при увоз или извоз. Тие, исто така, имаат и можност да ги добијат пријавите од други економски оператори со цел да се запознаат со пречките и да можат да најдат решение. ТОА-платформата имала за цел утврдување

на потеклото на бариерите за да се олесни нивното елиминирање, па така според ТОА-платформата нетрговските бариери се делат на регулаторни и административни (процедурални) бариери и бариери поврзани со бизнис средината.[18]

Така, со оглед на нивното меѓународно регулирање, нетрговските бариери можат да се поделат на:

1. **Технички нетрговски бариери и**
2. **Административни нетрговски бариери.**

### 1.1.4. Технички нетрговски бариери

Техничките бариери се состојат од санитарни и фитосанитарни мерки и технички бариери во трговијата. Техничките мерки се засегнати со техничките регулативи, стандарди и процедури за оценка на усогласеноста. Санитарните и фитосанитарните мерки ги вклучуваат регулативите што ги заштитуваат луѓето, животните и растенијата. И техничките и санитарните и фитосанитарните мерки можат да имаат значително влијание врз меѓународната трговија, без разлика на нивниот предмет.

Постојат голем број на барања за производителите, преработувачите и трговците во земјоделскиот сектор. Некои од овие барања се задолжителни (на пример, барањата за безбедност на храната), други се доброволни (на пример, органските стандарди). За некои области, како благосостојбата на животните, задолжителните правила се применуваат само во одредени сектори, додека постојат доброволно за други, како во случајот на стандардите РСПЦА за благосостојба за добитокот. Овие барања можат да бидат привремено класифицирани како што следи: [19]

- Безбедност на храна и растителни и животински прописи - на пример, максималното дозволено ниво на салмонела во месото; само одредени лекови и пестициди во ѓубре дозволени за користење од страна на земјоделците; максимални граници за микробиолошка и хемиска контаминација и сл.;
- Прописи за животната средина - земјоделците треба да водат сметка за практиките со кои се обезбедува зачувување на видовите и нивните природни живеалишта, како и спречување на

[18] http://www.tradeobstacles.org/mauritius/About/ThePortal.aspx

[19] European Commission: *Working document on standards & trade of agricultural products*, EC, Brussel, p. 2.

губењето на биолошката разновидност, заштита на почвата, заштита на водените ресурси и заштита на генетските ресурси;
- Методи на преработка - енолошки практики, методи на производство на маслиново масло, методи за преработка на млеко, употреба на одредени помагала за преработка во производството на храна во специфични услови и сл.;
- Маркетинг стандарди - технички барања за производот во однос на методот на производство, класификација во класи, изглед, метод за зачувување, состав, чистота на компоненти или содржината на вода;
- Прописи за означување - на пример, правилата во врска со наведување на состојките или на потеклото на производот;
- Прописи за органски производи - на пример, правила на ЕУ за органско производство и означување.

## 1.2. **Санитарни и фитосанитарни мерки**

Санитарните и фитосанитарните мерки (СПС) добиле многу поголемо значење откако паднале царинските бариери. Производителите на храна, особено во земјите во развој, сè повеќе се загрижени дека нивните обиди да извезуваат на пазарите на развиените земји се попречени со СПС мерките. Индивидуалните извозници од приватниот сектор претпоставуваат дека вистинскиот мотив на земјите-увозници за воведување на СПС мерките е протекционизмот - да се заштитат производителите наместо потрошувачите, добитокот или житарките. Меѓутоа постојат и вистински потреби да постојат СПС мерки. [20]

Според нивната природа, СПС мерките можат да претставуваат ограничување на трговијата. Сите влади го прифаќаат фактот дека трговските бариери можат да бидат доволни за да се обезбеди заштита на безбедноста на храна и заштита на животот и здравјето на животните и растенијата. Меѓутоа, владите се под притисок да ги надминат неопходните мерки за заштита на здравјето и да ги употребат СПС мерките како заштита за домашните производители од странска конкуренција. Ваквиот притисок очекувано се зголемувал низ годините, затоа што другите трговски бариери биле намалени или строго регулирани како резултат на договорите од Уругвајската рунда. СПС мерка која всушност не е потребна за заштита на здравјето може

[20] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm

да биде многу силна бариера, а заради нивната техничка сложеност, СПС мерките многу често се лажни и тешко се откриваат и се предизвик за науката.

Санитарните и фитосанитарните мерки се од техничка природа и можат да вклучат забрани, барања за квалитет и хигиена, производство и процедура за усогласеност и генерално се однесуваат на: [21]

- заштита на човековото или здравјето на животните од проблеми поврзани со храна, поврзани со адитиви, загадувачи, отрови или штетни организми;
- заштита на човековото здравје од болести што се предизвикани од растенија и/или животни;
- заштита на животните или растенијата од инстекти и болести;
- заштита од штети предизвикани од основање или ширење на штетни организми при влез во одредена земја;
- заштита на биолошката разновидност.

Санитарните и фитосанитарните мерки се јавуваат во многу различни форми и го вклучуваат следното: [22]

- животните и производите од животинско потекло да доаѓаат од области кои не се опфатени со болести;
- инспекција на производи за содржина на микробиолошки загадувачи;
- наметнуваат специфичен третман - дезинсекција на производите и
- ги поставуваат максимално дозволените нивоа на остатоци од пестициди во храната.

Санитарните и фитосанитарните мерки играат многу важна улога во трговијата меѓу развиените земји за голем дел од стоките што се разменуваат, како што се земјоделски и прехранбени производи, риба, шумарство и производи од дрво. Во овие трговски односи треба да се одржува рамнотежа помеѓу заштитата на потрошувачите и создавање на меѓународна средина за извоз на производи од растително и животинско потекло од страна на развиените земји. Зголемувањето на свеста и загриженоста во врска со безбедноста на храната во развиените земји резултирало со построги барања за санитарните и фитосанитарните мерки при извоз на нивните производи. Ваквите барања се однесуваат на заштитата на животните или растенијата, животот и здравјето на луѓето; ризиците што произлегуваат од

[21] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/spsund_e.htm
[22] https://www.epa.gov/pesticide-tolerances/setting-tolerances-pesticide-residues-foods

адитивите, загадувачите или организмите кои предизвикуваат болести во храна, пијалаци и добиточна храна или влез, распространување или воведување на пестициди.[23]

**Слика 1.2:** Сликовит приказ на санитарни и фитосанитарни мерки




**Извор:**http://ec.europa.eu/europeaid/sectors/economic-growth/trade/sanitary-and-phytosanitary-measures_en

Меѓународните санитарни и фитосанитарни мерки се дефинирани врз Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки на СТО, меѓународните стандарди и препораки или водичи. СТО со СПС Спогодата поставила голем број правила што треба да овозможат стандардите и поврзаните со нив оценки за усогласеност да не станат непотребни бариери во трговијата.

УНКТАД во 2012 год. ги идентификувала следните групи санитарни и фитосанитарни мерки во меѓународната трговија: [24]

- забрани или ограничувања на увозот заради санитарни и фитосанитарни причини;
- граници на толеранција за остатоци од штетни материи и наменско користење на супстанции;
- барања за означување, обележување и пакување;
- хигиенски барања;

---

[23] http://ec.europa.eu/europeaid/sectors/economic-growth/trade/sanitary-and-phytosanitary-measures_en
[24] https://www.oecd.org/aidfortrade/47407106.pdf

- третман за отстранување на растителни и животински штетници и организими кои предизвикуваат болести во финалниот производ;
- други барања во производствениот или пост-производствениот процес;
- оценка на усогласеност која се однесува на санитарни и фитосанитарни мерки.

### 1.2.1. Забрани или ограничувања на увозот заради СПС причини

Во оваа група се систематизирани забрани и/или ограничувања на увозот заради санитарни и фитосанитарни причини. Биле идентификувани следните бариери:[25]

- **Привремени географски забрани заради СПС причини** - овие забрани се однесуваат на забрана за увоз на одредени производи од земји или региони како резултат на инфективни или заразни болести. Ваквите мерки се обично ad hoc и временски ограничени. Пример: забрана за увоз на живина од подрачја погодени од птичји грип или добиток од земји погодени од шап и лигавка.[26]
- **Географски ограничувања за подобност** - се однесуваат на забрани за увоз на одредени производи од одредени земји или региони поради недостаток на докази за безбедносни услови доволни за да се избегнат санитарни и фитосанитарни опасности.[27] Ограничувањето се наметнува автоматски додека земјата не докаже усвојување на задоволителни санитарни и фитосанитарни мерки за да се обезбеди прифатливо ниво на безбедност. Квалификувани земји се ставени на т.н. „позитивна листа", а увозот од други земји е забранет. Пример: увозот на млечни производи е забранет од земји кои немаат докажано задоволитени санитарни услови.[28]
- **Систематски пристап -** пристап кој комбинира две или повеќе независни СПС мерки за ист производ. Комбинираните мерки можат да бидат составени од повеќе меѓусебно поврзани мерки и нивните барања за оценка на усогласеноста се применуваат во сите фази на производство. Пример: програма за увоз

[25] http://atr.asean.org/read/prohibitions-and-restrictions-of-imports-for-sps-reasons/105
[26] http://atr.asean.org/read/temporary-geographic-prohibitions-for-sps-reasons/106
[27] http://atr.asean.org/read/geographical-restrictions-on-eligibility/107
[28] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 7.

воспоставува пакет-мерки што ги специфицира: локацијата на производство без пестициди, пестицидите што се користат, техниките за берба, како и дезинсекција после бербата. Овие мерки се комбинираат со барањето за инспекции во врска со анализа на опасностите и барањата според ХАСАП стандардите.[29]

- **Барања за специјални дозволи поради СПС причини -** барање со кое увозниците би требало да добијат дозвола, решение или одобрување од релевантна владина институција од земјата на извоз заради СПС причини. За да го добијат потребниот документ, увозниците можеби ќе треба да се усогласат и со други прописи или оцени на усогласеност. Пример: потребна е дозвола за увоз од Министерство за здравство.[30]
- **Барања за регистрација на увозниците -** барања со кои увозниците треба да се регистрираат пред увоз на одредени производи. За да се регистрираат, увозниците можеби ќе треба да исполнуваат одредени услови, да поднесат документи и да платат давачки за регистрација. Пример: увозниците на одреден прехранбен производ мора да бидат регистрирани во Министерство за здравство.[31]

1.2.2. Граници на толеранција за остатоци од штетни материи и наменско користење на супстанции

Овде биле идентификувани следните бариери:

- **Граници на толеранција за остатоци од или загадување на одредени (не-микробиолошки) супстанции** - мерка со која се утврдува највисокото ниво на дозволени пестициди или толерантен лимит на супстанции како што се вештачки ѓубрива, пестициди и одредени хемикалии и метали во храната и храната за добиток што се користат за време на производството, но што не се наменети за составот на производот. Овие мерки го вклучуваат и дозволеното максимално ниво на не-микробиолошки загадувачи.[32] Мерките

[29] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 8.
[30] http://atr.asean.org/read/special-authorisation-requirement-for-sps-reasons/109
[31] http://atr.asean.org/read/registration-requirements-for-importers/110
[32] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 9.

што се однесуваат на микробиолошки загадувачи се наведени подолу.

Примери: (1) Највисоко ниво на дозволени пестициди се воведува за инсектициди, пестициди, тешки метали и ветеринарни остатоци од лекови; (2) Неразградливи органски загадувачи и хемикалии генерирани за време на обработката; (3) Остаток од дитхианон (dithianon) во јаболките.[33]

- **Ограничена употреба на одредени материи во храната и храната за добиток и материјали што имаат контакт со храна**. Овде се вклучени и ограничувања на супстанциите содржани во контејнерите за храна кои би можеле да се пренесат на храната. Примери: (1) Постојат одредени ограничувања за додатоци за храна и храна за добиток кои се користат за боење, конзервирање и засладувачи; (2) Контејнерите за храна направени од поливинил хлорид пластика не смеат да содржат винилхлорид мономер во количина која надминува 1 мг на кг.[34]

1.2.3. Барања за ознаки, обележување и пакување

Овде биле идентификувани следните бариери:

- **Барања за ознаки** - овие мерки ја дефинираат информацијата директно поврзана со безбедноста на храната што треба да му биде предадена на потрошувачот. Етикетирањето е секоја пишана, електронска или графичка комуникација на пакувањето на производот или на одделен лист поврзан со етикетата. Примери: (1) Етикетите што мора да содржат услови за чување на производот (пример до максимална температура од 5 степени); (2) потенцијални опасни состојки како што се алергените (пример производот содржи мед и не се препорачува за деца под една година).[35]
- **Барања за обележување** - овие мерки директно се поврзани со безбедност на храната и треба да се земат предвид при пакувањето на производите за транспорт и/или дистрибуција. Пример: Контејнерот за транспорт мора да биде обележан од

[33] http://atr.asean.org/read/prohibition-or-restrictions-of-imports-for-sps-reasons-not-elsewhere-specified/111
[34] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non Tariff Measures: An Introductionary Guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2015, p. 13.
[35] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 9.

надворешната страна со инструкции како на пример да се заштити од директна сончева светлина.[36]

- **Барања за пакување** - овие мерки го регулираат методот со кој производите треба или не треба да се спакувани или ги дефинираат материјалите за пакување кои се директно поврзани со безбедноста на храната. Пример: ограничување на употребата на ПВЦ за пакување на храна.[37]

### 1.2.4. Хигиенски барања

Овие барања се поврзани со квалитетот и безбедноста на храната што обично се базирани на хигиенска или добра производствена практика и со признати методи за анализа. Овие барања може да се применуваат на финалниот производ или во процесот на производство.

- **Микробиолошки критериуми на финалниот производ** - изјава за загриженост за постоење на микроорганизми и/или нивни токсини или метаболити и причини за загриженоста, аналитички методи за нивно откривање и/или квантификација во финалниот производ. Микробиолошките граници треба да го земат предвид ризикот поврзан со микроорганизмите и условите под кои се очекува храната да се консумира. Микробиолошките граници, исто така, треба да ја земат предвид веројатноста за појава на нееднаква дистрибуција на микроорганизми во храната и својствени варијабилности на аналитичката постапка. Пример: Течните јајца треба да бидат пастеризирани или третирани на друг соодветен начин за да се уништат сите микроорганизми, како што е салмонелата.[38]
- **Хигиенски практики во процесот на производство** - овие барања се наменети да дадат насоки за воспоставување и примена на микробиолошките критеруми за храна во било која фаза од синџирот на исхрана од примарното производство до крајна потрошувачка. Безбедноста на храната главно е обезбедена од страна на контролата на изворот, дизајнирањето на производот и контрола на процесот, примена на добра хигиенска практика во текот на производството, преработка (вклучително и означувањето), ракување, дистрибуција,

[36] Christoph Herrmann, Markus Krajewski, Jörg Philipp Terhechte: *European Yearbook of International Economic Law 2015*, Springer, Berlin, 2015, p. 45.
[37] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures* United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 10.
[38] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 10.

складирање, продажба, подготовка и употреба. Пример: Опремата за молзење во фармите секојдневно треба да се чисти со одреден детергент.[39]

1.2.5. Третман за отстранување на растителни и животински штетници и организими што предизвикуваат болести во финалниот производ

Во овие мерки спаѓаат различни третмани кои можат да бидат употребени во текот на производството или во пост-производствениот процес, со цел да се елиминираат растителните или животинските штетници или болести што доведуваат до појава на организми во финалниот производ.

- **Ладење / термичка обработка -** барање за ладење/греење на производи под/над одредена температура за одреден период на време за да ги убие насочените штетници или пред или после пристигнувањето во земјата на дестинација. Би можело да бидат побарани специфични објекти на копно или бродови. Во овој случај, контејнерите треба да бидат опремени правилно за да се спроведе ладење/термичка обработка и би требало да се опремени со сензори за температура. Пример: Агрумите мора да подлежат на третман ладно (дезинфекција) за да се елиминираат винските мушички.[40]
- **Ирадијација -** барање да се убијат или уништат микроорганизми, бактерии, вируси или инсекти кои би можеле да бидат присутни во храната и добиточната храна, преку користење на јонизирачко зрачење. Пример: Оваа технологија може да се употреби на месните производи, свежото овошје, зачини и сезонски сув зеленчук.[41]
- **Дезинсекција -** е процес на изложување на инсекти, габични спори или други организми на хемиски гасови во затворен простор за одреден период на време со цел нивно уништување. Фумигант е хемикалија која на потребната температура и притисок може да опстои во гасовита состојба и во доволна концентрација за да биде смртоносна за одредени штетници.

[39] Christoph Herrmann, Markus Krajewski, Jörg Philipp Terhechte: *European Yearbook of International Economic Law 2015*, Springer, Berlin, 2015, p. 45.
[40] Beghin J, Bureau JC: *Quantitative policy analysis of sanitary, phytosanitary and technical barriers to trade*, Econ Int, Paris, 2001, p. 107.
[41] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 11.

Пример: Употреба на оцетна киселина е задолжително како фумигант за да се уништат габични спори на праски, нектарини, кајсии и цреши; метил бромид за дезинсекција на сечено цвеќе и многу други производи. [42]

### 1.2.6. Други барања во производствениот или пост-производствениот процес

Овде се споменати сите други барања кои не се класифицирани погоре:

- **Процеси на раст на растенијата** - барања за тоа како треба да се одгледуваат растенијата во однос на условите поврзани со температурата, светлината, растојанието помеѓу растенија, водата, кислородот, минералните хранливи материи итн. Пример: Стапките на сеење и местото на редот на сојата се наведени за да се намали ризикот од болест на листовите.[43]
- **Одгледување на животните и процес на ловење -** се однесуваат на барања за тоа како животните треба да се одгледуваат или ловат поради СПС проблеми. Пример: Добитокот не треба да се храни со внатрешни органи на крави кои се под сомнение дека се заразени од болеста „кравјо лудило“.[44]
- **Обработка на храна и добиточна храна** - барања за тоа како треба да се одржи производството на храната и добиточната храна со цел да се задоволат санитарните услови за финалните производи. Пример: Нова опрема или машини за обработка или преработка на храна не треба да содржат полихлорирани бифенили.[45]
- **Услови при чување и транспорт** - барања за одредени услови под кои храната и добиточната храна, растенијата и животните би требало да бидат чувани и/или транспортирани. Пример: Одредени прехранбени производи треба да се чуваат на суво или под одредена температура.[46]

---

[42] Mansfield ED, Busch ML: *The political economy of nontariff barriers: a cross-national analysis*, International political economy, London, 2000, p. 76.
[43] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 12.
[44] http://atr.asean.org/read/animal-raising-or-catching-processes/130
[45] Veronika Movchan, Igor Eremenko: *Measurement Of Non-Tariff Barriers: The Case Of Ukraine*, Fifth Annual Conference of the European Trade Study Group (ETSG), Madrid, 2003, p. 7.
[46] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures* United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 13.

### 1.2.7. Оценка на усогласеност што се однесува на санитарни и фитосанитарни мерки

Оценка на усогласеност што се однесува на санитарни и фитосанитарни мерки е барање за потврда (сертификат) дека даден услов е исполнет. Тоа може да се постигне со една или комбинирана форма на инспекција и постапка за одобрение, вклучувајќи ги и постапките за земање мостри, тестирање и инспекција, оценување, проверка и потврда за сообразност, акредитација и одобрение итн.

- **Барање за регистрација на производ** во земјата на увоз. Пример: Барања и упатства за регистрација на пестициди и нивните соединенија. Мерката може да содржи одредби опишувајќи видови на контрола на пестициди што се ослободени од регистрација и процедури со кои го опишуваат детално процесот на регистрација, вклучувајќи ги и одредбите што се однесуваат на дистрибуција, увоз и земање мостри.[47]
- **Барање за тестирање** - барање за производите да се тестираат против даден пропис. Оваа мерка вклучува случаи кога постои барање за земање мостри. Пример: Тестирањето е потребно на мостра од портокали што се увезуваат за проверка на максимално дозволените нивоа на остатоци од штетни материи.[48]
- **Барање за сертификација -** барање на сертификат за усогласеност со даден пропис во земјата-увозник, но може да се издаде и во земјата на увоз и во земјата на извоз. Пример: Потребен е сертификат за усогласеност за материјали што се во контакт со храната (контејнери, хартија, пластика итн.).[49]
- **Барање за инспекција** значи дека инспекцијата во земјата-увозник е услов за влез. Инспекцијата може да се врши од страна на јавни или приватни субјекти. Инспекцијата е слична на тестирањето, но не вклучува лабораториски испитувања. Пример: Животни или делови од растенија треба да се проверуваат пред да им биде дозволен влез. [50]
- **Барања за следливост** - подразбира информација која овозможува следење на производот во фазите на производство,

[47] Robert W. Staiger: Non-Tariff Measures and the WTO, background paper for the WTOís World Trade Report 2012, Geneva, 2012, p. 7.

[48] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 13.

[49] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 13.

[50] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 14.

преработка и дистрибуција. Оваа мерка ги има следните потточки:[51]

- *Потекло на материјали и делови што се користат во финалниот производ*.
  Пример: за зеленчукот, може да биде потребно обелоденување на информација за локацијата на фармата, името на сопственикот на фармата или кои ѓубрива се користени.
- *Историја на обработка* - објавување на информации за сите фази на производство: може да вклучуваат локации, методи на преработка и/или опрема и материјали што се користат. Пример: За месни производи, потребни се објавување на информации за кланиците, а за преработката на храната може да се бараат информации за фабриките.
- *Дистрибуција и локација на производите после доставувањето* - објавување на информации за тоа кога и како производите биле дистрибуирани, од времето на нивното доставување на дистрибутерите, па сè до крајниот потрошувач. Пример: Може да биде побарана информација за локацијата на привремениот склад на ориз.

- **Барања за карантин** - услов да се задржат или изолираат животните, растенијата или нивните производи при пристигнувањето на пристаниште или на друго место за даден период со цел да се спречи ширењето на инфективни или заразни болести или контаминација. Пример: Живите кучиња мора да бидат ставени во карантин две недели пред да им биде дозволен влез на царинското подрачје. Растенијата треба да бидат ставени во карантин за да се прекине или ограничи ширењето на штетни организми.[52]

### 1.3. Регулирање на санитарните и фитосанитарните мерки во системот на СТО

Нетрговските бариери отсекогаш биле предизвик, како да се осигура дека нетрговските мерки нема да ја попречуваат или

[51] http://unctad.org/en/Pages/DITC/Trade-Analysis/Non-Tariff-Measures/NTMs-Classification.aspx
[52] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 15.

нарушуваат трговијата, а едновремено да се употребуваат кога се неопходни или легитимни за постигнување на целите на одредена политика. Без разлика дали се работи за нетрговски мерки, принципите што треба да ги водат регулаторните практики се во голема мерка исти:[53]

- Принцип на недискриминација - на ист вид производи и услуги од сите држави треба да им се дадат еднакви конкурентски шанси, во согласност со каузите од принципите на СТО за национален третман и најповластена нација;
- Употреба на меѓународни стандарди за техничко регулирање-заедничка употреба на стандарди познато како хармонизација;
- Обезбедување квалитет на процедурите за оценка на усогласеноста - овие процедури би требало да играат улога на олеснувачи и се тотално спротивни на бирократските шиканозни практики. Во овој принцип би можеле да ги вброиме договорите за заемно признавање, признавање на декларации од производителите, унилатерално признавање на резултатите од оценка на усогласеност на друга држава и доброволни договори меѓу органите за оценка на усогласеноста во различни држави;
- Транспарентност и отвореност - сите трговци би требало да имаат целосен пристап до информациите поврзани со регулативите и процедурите. Бирократијата би требало да е лимитирана со јасни правила. Транспарентноста ги намалува трошоците поврзани со учењето на регулативите на други држави;
- Избегнување на непотребните трговски ограничувања - владите би требало да избегнуваат употреба на инструменти што би можеле да ја ограничат трговијата повеќе од потребното за исполнување на легитимните нетрговски цели.

ГАТТ и договорите на СТО не ја ограничуваат регулаторната автономија на земјите-членки на СТО, освен кога мерката го третира увезениот производ различно од домашниот (член 3 национален третман), кога мерката дискриминира помеѓу два слични увезени производи (член 1, најповластена нација) или мерката преставува квантитативно ограничување или спречување на граница на увоз или извоз на производ (Член 11). Стандардите, техничките регулативи и процедурите за оценка на усогласеноста не би требало отворено да го

[53] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non Tariff Measures: An Introductionary Guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2016, p. 15.

дискриминираат увозот согласно принципот на национален третман. Овој принцип, исто така, бара домашните закони и регулативи поврзани со продажба, купување, транспорт и дистрибуција да бидат недискриминаторни при нивната примена.[54]

Мултилатералното регулирање сликовито е прикажано на слика 1.3. СПС и ТБТ Спогодбите заедно ги покриваат проблемите поврзани со стандардите во СТО.

**Слика 1.3:** Техничко регулирање и СТО




**Извор:**https://www.unece.org/fileadmin/DAM/trade/wp6/AreasOfWork/EducationOnStandardization/Module_12_International_trade_Eng_01.pdf

Договорите на СТО што се однесуваат на техничките бариери во трговијата со стоки се Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки (СПС) и Спогодбата за технички бариери во трговијата (ТБТ). Со потпишувањето на СПС и ТБТ Спогодбите, земјите-членки на СТО всушност се согласиле со консензус на правилата и прописите што задолжително мора да се применуваат на мултилатерално ниво.

[54] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non Tariff Measures: An Introductionary Guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2016, p. 16.

Земјите не го изгубиле својот суверенитет кога донеле одлука со своите партнери за овие правила, но добиле голем број бенефиции од овој пристап, како: [55]

- достапност на информации за задолжителни и доброволни обврски за производи и услуги на извозните пазари;
- достапност на информации за процедурите за оценка на усогласеноста на извозните пазари;
- довербата во официјалниот правен статус и легитимноста на техничките прописи;
- можност за заемно признавање на постапките за оценка на усогласеноста меѓу земјите-членки на СТО;
- достапност на информации во врска со барањата на извозните пазари поврзани со безбедноста на луѓето, животните и растенијата;
- достапност на информации за важечките мерки на извозните пазари (санитарни, ветеринарни, фитосанитарни и карантински мерки) и потребни документи за оценка на усогласеноста;
- доверба во усогласеноста на санитарните, ветеринарните, фитосанитарните услови, карантинот и контролните мерки врз основа на меѓународните документи и нивната еквивалентност во различни земји;
- доверба во единството на постапките за оценка на усогласеноста за увезените и националните производи и недискриминаторски третман;
- можност за заемно признавање на постапките за оценка на усогласеноста меѓу земјите-членки на СТО.

### 1.3.1. Спогодба за санитарни и фитосанитарни мерки (СПС)

Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки – СПС. Спогодбата е мултилатерална рамка од правила кои имаат двојна цел, да им обезбедат на членките на СТО право на заштита на здравјето, но и заштита од непотребните бариери во трговијата.

Во 1947, ГАТТ ја препознал потребата да се воведат трговски рестрикции заради заштита што се однесува на јавното здравје. Во овој поглед исклучоците од правилата на ГАТТ биле дозволени за мерките што се неопходни за заштита на луѓето, животните и растителниот свет (член XXб). Меѓутоа, членките на ГАТТ имале право да ги

[55]https://www.unece.org/fileadmin/DAM/trade/wp6/AreasOfWork/EducationOnStandardization/Module_12_International_trade_Eng_01.pdf

употребуваат овие мерки сè додека тие не се применуваат на начин што ќе биде средство за произволна или неоправдана дискриминација помеѓу земјите или прикриено ограничување на меѓународната трговија. Преку последователните рунди на преговори царините биле намалени, па искушението да се користат нецарински бариери за заштита на домашните индустрии се зголемувало. Санитарните и фитосанитарните мерки биле вклучени во овие бариери. Затоа, се зголемила потребата да се прецизираат исклучоците од член XX на ГАТТ.[56]

Покрај многуте проблеми, санитарните и фитосанитарните мерки биле една од областите опфатени со Уругвајската рунда. Договорот од Маракеш за основање на СТО содржи голем број на трговски договори во своите анекси, вклучувајќи ја и СПС Спогодбата. Другата спогодба е ТБТ Спогодбата која ги опфаќа техничките прописи што не се опфатени со СПС Спогодбата. СПС Спогодбата влегла во сила на 1 јануари 1995 год. при формирањето на СТО. Имплементацијата на договорите на СТО е надгледувана од соодветни подкомитети. Имплементацијата на СПС Спогодбата е надгледувана од СПС комитетот.[57]

СПС Спогодбата има две основни цели:

- Да го признае суверeното право на членките на СТО да обезбедат ниво на здравствена заштита што тие го сметаат за соодветно и
- Да обезбеди дека СПС мерките не претставуват непотребни, произволни, научно - неоправдани или скриени ограничувања на меѓународната трговија.[58]

Всушност, СПС Спогодбата им овозможува на земјите да постават нивни стандарди за безбедноста на храната и здравјето на животните и растенијата. Сепак, во исто време, СПС Спогодбата бара тие прописи да се засновани врз науката и да се применуваат само до степен потребен за да се заштити здравјето на луѓето, односно да не вршат произволна или неоправдана дискриминација помеѓу земјите во кои преовладуваат идентични или слични услови.[59] За да ги постигне целите СПС Спогодбата ги охрабрува земјите да користат меѓународни стандарди, водичи и препораки каде што постојат. Доколку не постојат меѓународни стандарди, водичи и препораки, се користи науката.

[56] http://www.docin.com/p-53670782.html
[57] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/spsund_e.htm
[58] http://www.armeconomist.com/lecture/wto/11sps/sps.html
[59] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/spsund_e.htm

Според Анекс А од СПС Спогодбата, санитарна и фитосанитарна мерка е секоја мерка употребена за: [60]

- заштита на здравјето и животот на животните или растенијата во рамките на територијата на членките на СТО од ризици што произлегуваат од влез, создавање или ширење на штетници, болести, организми кои пренесуваат разни болести или организми кои предизвикуваат болести;
- заштита на здравјето и животот на луѓето и животните во рамките на територијата на членките на СТО од ризици што произлегуваат од адитиви, загадувачи, отрови или организми кои предизвикуваат болести во храна, пијалаци и добиточна храна;
- заштита на здравјето и животот на луѓето во рамките на територијата на членките на СТО од ризици што произлегуваат од болести што се пренесуваат од животни, растенија или нивни производи, создавање или ширење на штетни организми, за да се спречи или ограничи ширење на болести на територијата на СТО.

Членот 2 од СПС Спогодбата нагласува дека членките на СТО имаат право да усвојуваат СПС мерки за да го достигнат и одржуваат нивното самопоставено ниво на здравствена заштита во нивната економија. Ова се нарекува Соодветно ниво на заштита (АЛОП).[61] Меѓутоа, правото на усвојување на СПС мерки за да се достигне одредено ниво на заштита е проследено со основни обврски. Во суштина, земјите можат да донесат СПС мерки во случаите кога мерките:[62]

- се применуваат само до степен потребен за заштита на животот или здравјето на луѓето;
- се основани на научни принципи и не се одржуваат без доволно научни докази и
- вршат неоправдана дискриминација помеѓу домашните и странските стоки.

Земјите-членки на СТО имаат две можности да покажат дека нивните мерки се основани на наука. Тие можат: [63]

- да ги основаат нивните мерки на меѓународни стандарди (хармонизација) или

[60] https://www.wto.org/english/tratop_e/envir_e/issu4_e.htm
[61] http://www.agriculture.gov.au/biosecurity/risk-analysis/conducting/appropriate-level-of-protection
[62] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf
[63] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf

- да ги основаат нивните мерки на научна проценка на ризикот.

#### *1.3.1.1. Принципи на СПС Спогодбата*

СПС Спогодбата содржи повеќе принципи: [64]

- недискриминација (член 2);
- хармонизација (член 3);
- еквивалентност (член 4);
- научен доказ - процена на ризик (член 5);
- регионализација (член 6);
- транспарентност (член 7);
- техничка помош и специјален и различен третман за земјите во развој (членови 9 и 10).

*Недискриминација*

Во СПС Спогодбата во член 5.5 е потенцирано дека многу е важно да се избегнат непотребните пречки во трговијата. Според СПС Спогодбата, земјите-членки на СТО мораат да ги избегнуваат неоправданите разлики во нивото на здравствена заштита што земјите ги бараат во различни ситуации, доколку таквите разлики резултираат со дискриминација или неоправдано ограничување на меѓународната трговија.[65] На пример, ако земја-членка го ограничува увозот на одреден производ од животинско потекло поради ризик од болести, а дозволува увоз на животни што имаат сличен или идентичен ризик од болести, тоа ограничување може да биде протекционистичка мерка, а не здравствена заштита.

Членот 5.6 бара од земјите-членки на СТО да усвојат мерки што не се порестриктивни, отколку што е потребно за да се постигне соодветно ниво на заштита. Доколку постојат алтернативни опции за да се постигне соодветно ниво на заштита, владата би требало да ги усвои оние мерки што се помалку рестриктивни за трговијата во случај кога тоа е технички и економски изводливо.[66] На пример, доколку одредена земја сака да избегне да се пренесе некој инсект поврзан со увоз на овошје, воведувањето на дезинсекција би било помалку рестриктивна мерка отколку забрана за увоз.

[64] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf
[65] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/sps_02_e.htm
[66] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/sps_02_e.htm

Понатаму, членот 2 од СПС Спогодбата нагласува дека земјите-членки на СТО имаат право да усвојат СПС мерки за да го постигнат нивното самоопределено ниво на здравствена заштита. Ова ниво е наречено соодветно ниво на заштита (appropriate level of protection – ALOP) или прифатливо ниво на ризик и преставува клучна карактеристика на СПС Спогодбата.[67]

Правото на усвојување СПС мерките за да се достигне одредено ниво на заштита е проследено со некои основни обврски. Во суштина, државите можат да усвојат СПС мерки под услов тие: [68]

- да се употребуваат до степен потребен за заштита на животот или здрајвето на луѓето;
- да се базирани на научни принципи и да не се користат без доволно научни докази, освен во итни случаи или како привремени мерки и
- неоправдано да не дискриминираат помеѓу домашните и странските извори на снабдување.

Земјите-членки на СТО имаат две можности да покажат дека нивните мерки се научно основани. Тие можат: [69]

- да ги воспостават нивните мерки врз меѓународни стандарди и
- или да ги основаат нивните мерки врз основа на проценка на научен ризик.

*Хармонизација*

Хармонизацијата има главна улога и во ТБТ (член 5) и во СПС (член 3) спогодбите.

Во СПС Спогодбата хармонизацијата е регулирана во член 3 кој ги охрабрува земјите-членки на СТО да ги воспостават нивните мерки врз меѓународни стандарди, водичи и препораки. Со хармонизацијата на СПС мерките со меѓународните стандарди, безбедност на храната и заштита на животните и растенијата може да се постигне без прекумерно ограничување на меѓународната трговија.[70]

СПС Спогодбата препознава три сестрински меѓународни тела за поставување на стандарди. Мерките за безбедност на храна, стандардите, водичите и препораките се воведени од Комисијата Codex Alimentarius. Мерките за заштита на здрајвето на животните се воведени од Светската организација за здравје на животните (World

[67] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf
[68] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf
[69] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_2360/ModuleDocuments/SPS_Disc-L2-R2-E.pdf
[70] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/sps_02_e.htm

Organisation for Animal Health). И Секретарјатот на меѓународната конвенција за заштита на растенијата (Secretariat of the International Plant Protection Convention) поставува норми за мерки што се однесуваат на заштита на растенијата. Важно е да се потенцира дека СПС Спогодбата не прави правна разлика меѓу стандардите, водичите и препораките од овие три организации. Сите три вида на норми имаат еднаков статус според оваа спогодба.[71]

Мерките базирани врз меѓународни стандарди, водичите и препораките развиени од трите сестрински организации се претпоставува дека се во согласност со СПС Спогодбата, па така мерките што ги носат земјите базирани врз овие норми се во согласност со неа. Процесот на хармонизација е под надзор на СПС Комитетот во соработка со трите сестрински организации.[72]

Меѓутоа, членките на СТО не секогаш ги основаат нивните мерки на меѓународно договорени стандарди заради неколку причини. На пример, трите сестрински меѓународни тела немаат воведено меѓународни стандарди за секој аспект од безбедноста на храната и здравјето на животните и растенијата. Меѓутоа, членките можат да усвојат СПС мерки со кои ќе постигнат повисоко ниво на здравствена заштита отколу што би била постигната со меѓународните стандарди. Во овој контекст важно е да се напомене дека, охрабрувањето да се користат меѓународни стандарди не значи дека националните стандарди ја прекршуваат СПС Спогодбата само заради тоа што се разликуваат од меѓународните норми. Според, членовите 3 и 5 од СПС Спогодбата, земјите-членки на СТО можат да усвојуваат СПС мерки што се построги од релевантните меѓународни стандарди или да усвојуваат СПС мерки кога не постојат меѓународни стандарди. Овие мерки треба да бидат базирани на научна проценка на ризикот, да се применуваат постојано и да не се порестриктивни во трговијата од потребното.[73]

*Транспарентност*

[71] Humberto Zuniga Schroder *Harmonization, equivalence and mutual recognition of standards in WTO law*, University of Edinburgh, Edinburgh, 2011, p. 67.
[72] http://www.fao.org/docrep/003/x7354e/x7354e02.htm
[73] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/spsagr_e.htm

Транспарентноста е регулирана и во ТБТ и во СПС Спогодбата и е едно од најважните прашања.

За СПС Спогодбата едно од клучните прашања е да се зголеми транспарентноста на санитарните и фитосанитарните мерки. Од владите се бара да ги известат другите држави за секои нови или изменети санитарни и фитосанитарни мерки што имаат влијание врз трговијата. Тие, исто така, треба да воведат информативно точки што ќе одговараат на прашањата поврзани со новите или измените на мерките. Таквата зголемена транспарентност ги штити интересите на потрошувачите, како и трговските партнери од скриен протекционизам од непотребни технички барања.[74]

СПС Комитетот е форум каде што земјите-членки на СТО разменуваат информации од сите аспекти поврзани со примената на СПС Спогодбата. Се дискутира и за влијанието на мерките врз трговијата што се однесуваат на заштита на животните и растенијата и безбедноста на храната. Се разгледува усогласеност со Спогодбата, се дискутира за специфични трговски проблеми и сите работи генерално поврзани со известувањето и транспарентноста. СПС Комитетот се состанува три пати во годината во седиштето на СТО во Женева.[75]

Обврските околу транспарентноста во СПС Спогодбата се содржани во членовите 5.8. и 7 и во Анекс Б. СПС Комитетот, исто така, ги образложил препорачаните процедури за спроведување на обврските околу транспарентноста во СПС Спогодбата.[76]

Во случаите кога не постои меѓународен стандард, водич или препорака или содржината на предложената санитарен или фитосанитарен пропис не е во согласност со некој меѓународен стандард, водич или препорака, или пак прописот може да има значително влијание врз трговијата со другите земји-членки на СТО, земјите треба:[77]

- да објават известување во раната фаза на негово воведување и на таков начин да им се овозможи на земјите-членки на СТО да се запознаат со предлогот за воведување на посебен пропис;
- да ги известат другите земји-членки на СТО преку Секретарјатот за производите што ќе бидат опфатени со прописот, заедно со кратко посочување на предметот и образложение на предложениот пропис. Ваквите известувања

[74] https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_1507/ModuleDocuments/SPS-L1-R1-E.pdf
[75] http://www.agriculture.gov.au/market-access-trade/sps
[76] WTO Secretariat: *How to apply the transparency provisions of the SPS Agreement*, WTO, Geneva, 2002, p. 69.
[77] https://www.wto.org/english/docs_e/legal_e/17-tbt_e.htm

треба да се во раната фаза, кога сè уште можат да се направат измени и коментарите да се земат предвид;

- да обезбедат копии од предложениот пропис на барање на други земји-членки на СТО и секогаш кога е можно да ги идентификува деловите што во суштина отстапуваат од меѓународните стандарди, водичи или препораки;
- без дискриминација да обезбедат разумно време за другите земји-членки на СТО да можат да направат писмени коментари, да ги дискутираат коментарите и да ги применат коментарите, доколку е потребно.

*Регионализација*

Постоењето или ширењето на штетници или болести почесто е одредено од географски или еколошки услови отколку од политички граници. Членот 6 од СПС Спогодбата го признава концептот на слободни зони без штетници или болести. Таква област може да биде само дел од некоја земја, може да биде цела земја или, пак, делови од повеќе земји во кои одредени штетници или болести не се распространети. Ефикасноста на контролните мерки и епидемиолошките испитувања се многу важни фактори во дефинирањето на таквите зони. Во пракса ова значи дека членката-увозник не смее да го спречи увозот на стоки од ваквите зони, дури и ако преовладува болест во целиот друг дел од земјата-извозник. Слично како кај еквивалентноста, како што членката-извозник се оптоварува да докаже дека одреден регион има статус на слободна зона без штетници или болести, така истата членка има обврска да дозволи на земјата-увозник да го истражи таквото тврдење.[78]

*Еквивалентност*

Еквивалентноста начелно е вклучена во СПС Спогодбата, меѓутоа нејзината употреба е сложена. Долги години се дебатира по однос на еквивалентноста, но целосна употреба уште не е остварена. Земјите во развој велат дека мерките кои тие ги преземаат за нивниот извоз, преставуваат ниво на заштита кое не е признато како еквивалентно од барањата за увоз во развиените земји.[79]

---

[78] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/wkshop_oct14_e/Session1_PPT_SPS_Secretariat.pdf

[79] Eun Sup Lee: *World Trade Regulation: International Trade under the WTO Mechanism*, Springer Science & Business Media, Berlin, 2012, p. 63.

### *1.3.1.2. Специфични проблеми со СПС Спогодбата*

Работата на СПС Комитетот е да надгледува како земјите-членки ја спроведуваат СПС Спогодбата и да ги дискутираат проблемите што произлегуваат од неа. Многу трговски проблеми се појавиле помеѓу членките на СТО на состаноците на СПС Комитетот. Ваквите состаноци членките вообичаено ги користат за размена на информации или билатерални консултации. Меѓутоа многу често, земјите известуваат за проблемите на последователните состаноци на СПС Комитетот.

СПС Спогодбата се обидува да најде решение и за вистинските случаи и за потенцијалните изговори за протекционизам. Спогодбата го прави ова така што мерките треба да се засновани на научни докази за ризикот или на признати меѓународни стандарди. Доколку одредена земја употребува меѓународни стандарди, многу е малку веројатно таквите мерки да бидат оспорени во правниот систем на СТО, отколку ако земјата поставува сопствени стандарди. Меѓутоа, земјите се слободни да поставуваат нивни национални стандарди врз основа на науката.[80]

Специфичните трговски мерки за кои најчесто се дискутира во СПС Комитетот се поврзани со обидите за справување со кравјото лудило, птичјиот грип, шапот и лигавката, разни растителни болести и штетници како што се винските мушички. Најчестите поплаки се дека земјите-увознички не ги следат меѓународните стандарди. Другите чести жалби се однесуваат на одолговлекувањата на извршувањето на проценка на ризикот. [81]

*Проблеми при транспарентост* - една од клучните улоги на СПС Комитетот во СТО е да споделува информации за земјите-членки. Комитетот ги известува членките за нови или изменети услови за увоз, при што земјите имаат право да ги коментираат новите услови. Комитетот има дадено преку 10000 информации поврзани со барања што се однесуваат на безбедноста на храната, растенијата и животните. Сепак, не сите земји даваат предупредувања пред да воведат нови мерки, па затоа постојат многу жалби за недоволна транспарентност. [82]

*Проблеми при регионализација* - клучното прашање овде е признавањето на извозен регион во одредена земја кој е без болести

[80] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm
[81] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm
[82] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm

или без штетници. Па така, географски поголемите членки, а посебно ЕУ, Бразил, Канада и др., се објект на забрана на сите нивни извози кога постои болест само во одредени региони кај нив. Затоа, СПС Комитетот разработил упатства, за да им помогне на владите да го спроведат концептот на регионализација без многу одложување. Дадени се упатства и за земјата-увозник и за земјата-извозник и им се поставува процес кој треба да го следат.[83]

*Проблеми при еквивалентност* - еквивалентноста претпоставува владино признавање на мерките на другите земји како прифатливи, иако се различни од националните, сè додека се обезбедува еквивалентно ниво на заштита. Идејата е едноставна и е услов во СПС Спогодбата. Меѓутоа, многу потешко е како тоа да се оствари во пракса. Многу години на дискусии довеле до насоки кои потоа бараат разјаснување. Постојат некои примери на еквивалентност, меѓутоа земјите-членки на СТО секогаш сметаат дека нивните трговски партнери можат да направат повеќе. Земјите во развој вообичаено велат дека постапките што тие ги преземаат при извоз преставуваат ниво на заштита што не се признава како еквивалентно на барањата воспоставени при увоз од развиените земји.[84]

*Стандарди на приватниот сектор* - СПС Комитетот главно се занимава со стандардите поставени од меѓународните тела за стандардизација и со оние наметнати од страна на владите. Но, некои земји во развој почнале да го поставуваат прашањето на стандардите поставени од страна на приватниот сектор, како што се синџирите на супермаркети. СПС Комитетот се согласил да се преземат некои мерки за намалување на потенцијалните негативни ефекти на приватните стандарди. Ова прашање за прв пат било покренато во 2005 год. заради приватните стандарди за бананите. Островската земја Свети Винсент и Гренадини изјавила дека приватните стандарди често се построги од меѓународните стандарди, со што предизвикуваат проблеми за малите земјоделци. Оттогаш, редовно се дискутира за овој проблем. Друг проблем бил изнесен од страна на неколку земји во развој што сметале дека зголемувањето на бројот на стандарди кои се усвоени без консултации, претставува предизвик за малите економии. Тие тврделе дека приватните стандарди често се во конфликт со оние воспоставени од страна на владите или меѓународните организации и исполнувањето на ваквите стандарди ги зголемува трошоците. Контра аргумент е дека

[83] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm
[84] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm

извозниците можат да ја подобрат нивната продажба со исполнување на стандардите на приватниот сектор.[85]

*Специјален третман на земјите во развој* - дебатата продолжила за тоа како и кога да се биде поблаг со посиромашните земји (на пример, давајќи им повеќе време за спроведување на новите мерки) без загрозување на потрошувачите и земјоделството во земјите-увознички. Комитетот се согласил на постапка за земјите во развој со која се бара специјален третман или техничка помош кога постојат барања тешки за исполнување. Дискусијата ги вклучува прашањата за техничка помош за да им се помогне на земјите да ги исполнат стандардите. До извесен степен ова прашање е поврзано со „еквивалентост“ - прифаќање на алтернативни методи на тестирање и алтернативни мерки кои можат да обезбедат ниво на заштита еквивалентна на методите што се користат во земјата-увозник.[86]

Улогата на СПС Комитетот помогнала да се решат многу спорови. Неколку примери се:

- Случај „цимет“ - СПС Комитетот ѝ помогнал на ЕУ и на Шри Ланка да најдат решение за проблемот во кој ЕУ започнала да го блокира увозот на цимет од Шри Ланка кој бил третиран со сулфур диоксид. Причината била дека нема стандард кој го регулира циметот. Меѓутоа, СПС Комитетот побарал да се усвои нов стандард за циметот, а ЕУ се согласила да дозволи увоз на цимет од Шри Ланка согласно новиот стандард;
- Случај „афлатоксин“ - ЕУ ги заострила прописите за афлатоксин кој се содржи во голем број на производи. Дискусиите во СПС Комитетот и во Брисел довеле до промена на предложената регулатива од страна на ЕУ.[87]

Според официјалната веб-страна на СТО, до 2002 год. пристигнале 20 жалби до СТО за наводно прекршување на СПС Спогодбата.

Друг проблем што се јавил бил дека земјите во развој, а посебно најмалку развиените земји, се соочиле со многу проблеми при примената на технички договор како што е СПС Спогодбата. Во исто време кога земјоделскиот извоз е од суштинско значење за многу земји во развој, СПС Спогодбата би можела да биде моќна алатка против бариерите на нивните трговски партнери. Многу е важно земјите во развој да ја спроведат СПС Спогодбата, бидејќи покрај обврските, од неа произлегуваат и многу права за овие земји. Со цел да се олесни

[85] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm
[86] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm
[87] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/sps_issues_e.htm

примената на СПС Спогодбата бил дозволен преоден период за земјите во развој и најмалку развиените земји. Земјите во развој можеле да ја одложат примената за две години, а најмалку развиените земји за пет. Овие пет години преоден период завршиле во јануари 2000 год. СПС Спогодбата, исто така, содржи одредби што се однесуваат на техничка помош и специјален и различен третман за да им помогне на земјите во развој и најмалку развиените земји да ја спроведат СПС Спогодбата. Техничката помош ја обезбедува Секретарјатот на СТО во форма на семинари. Проблемите при спроведувањето на СПС Спогодбата биле дискутирани на Министерската конференција во Доха во 2001.[88]

### *1.3.1.3. Актуелни проблеми на СПС Спогодбата*

Во поново време како проблем се појавуваат генетски модифицираните организми (ГМО). ГМО се создадени со пренесување на генетски материјал од еден организам на друг. Овој процес е наречен генетски инженеринг или биотехнологија. Владите и граѓаните на многу земји сакаат да се осигураат дека ГМО не претставуваат закана за здравјето на луѓето или животната средина. Проблемите во трговијата произлегуваат кога земјите имаат различни регулативи што се однесуваат на процедурите за тестирање и процедурите за одобрување на ГМО и производите од ГМО на нивните пазари или кога земјите имаат различни барања за обележување или идентификација. Некои земји целосно го блокираат увозот или продажбата на ГМО производите.[89]

Во врска со оваа тема, можат да се употребат различни спогодби на СТО: СПС Спогодбата, ТБТ Спогодбата, ТРИПС и ГАТТ. Во 2003 год. влегол во сила еден меѓународен договор-Картагенскиот протокол за биосигурност кон Конвенцијата за биолошка разновидност, кој им помага на земјите во развој во градењето на нивниот капацитет за управување со модерната биотехнологија. Овој договор е правно обврзувачки глобален протокол кој има за цел да придонесе за обезбедување на безбеден пренос, ракување и употреба на живи модифицирани организми создадени преку модерната биотехнологија.[90]

[88] European Commission: *Free movement of goods Guide to the application of Treaty provisions governing the free movement of goods*, Publications Office of the European Union, Luxembourg, 2010, p. 15.
[89] Dona Barirani: *An Exploration of the Contingent Necessities of Agricultural Biotechnology*, Herbert Utz Verlag, München, 2015, p. 111.
[90] http://www.isaaa.org/resources/publications/pocketk/8/default.asp

СПС Спогодбата се приложува во случаите на безбедност на храна и инвазивни видови ризици од генетски модифицирани растенија. Меѓутоа, СПС Спогодбата се приложува за ризици од адитиви, загадувачи, отрови или организми што предизвикуваат болести, но сепак не е одредено дали потенцијален ризик од ГМО храната може да се подведе под овие категории. Доколку СПС Спогодбата се приложува, прописите за ГМО би требало да се усогласат со одредбите од Спогодбата како научна процена на ризикот и намалување на рестриктивните мерки. СПС Комитетот сè уште не расправал за ГМО. Некои земји ги пријавиле националните прописи за ГМО под СПС Спогодбата, други пак под ТБТ Спогодбата, а некои земји и под двете спогодби. Тајланд веќе му укажал на СПС Комитетот за ограничувањата на Египет за нивната конзервирана туна, наводно заради тоа што туната била конзервирана заедно со генетско модифицирано масло од соја, а СТО побарала консултации со Египет што се водат од 2000 год. до денес.[91]

Во случаите што не се применува СПС Спогодбата во врска со ГМО, многу е веројатно да се примени ТБТ Спогодбата. ТБТ Комитетот дискутирал за ГМО најмногу во врска со барањата за означување.

## 1.4. Технички бариери во трговијата (ТБТ)

Техничките бариери во трговијата се категорија на нетрговските бариери во меѓународната трговија и претставуваат услови и ограничувања како последица на пропишани спецификации или карактеристики на стоките. Таквите пропишани барања за производот обично се поделени на задолжителни и доброволни. Доколку постои разлика помеѓу задолжителните барања во земјата на потекло и земјата на увоз, производителите се соочуваат со големи проблеми. Овие разлики го прават извозот многу тежок заради финансиските трошоци и факторот време, па затоа техничките бариери можат да бидат многу силна бариера во меѓународната трговија.

Историски, техничките бариери се појавиле заради следните причини. Секоја земја развивала стандарди и технички прописи за потребата на индустријата и општеството на национално ниво, а не секогаш ја земала предвид меѓународната пракса. Па така, барањата за ист производ во одделни земји биле различни. Со растот на

[91] https://www.wto.org/english/tratop_e/dispu_e/cases_e/ds205_e.htm

меѓународната трговија, овие разлики станале вистински проблем за производствените индустрии, особено во големите земји-извознички. Едновремено, локалните индустрии брзо сфатиле дека овие разлики можат да ги заштитат од конкурентниот увоз и затоа ги поддржувале. Се појавил и домашен притисок за владите да преземат мерки за решавање на прашањата за здравјето, безбедноста и заштитата на животната средина.  За увозните производи станувало сè потешко да исполнат многу различни барања. Учесниците во мултилатералните трговски преговори го сфатиле овој проблем и биле донесени голем број одлуки што биле преточени во различни договори, а на крајот во Спогодбата за техничките бариери на СТО позната како ТБТ Спогодба.[92]

Важна разлика помеѓу техничките бариери и традиционалните нецарински бариери - квоти, и доброволното ограничување на извозот, е фактот што техничките бариери, иако можат да ја попречат трговијата, не се носат со основна цел да се спречи трговијата. Техничките прописи можат да бидат воведени, на пример, за да се заштити јавното здравје и безбедноста на луѓето, но и на животните и на растителниот свет.

Производот, во секој случај, мора да биде безбеден и да не ѝ нанесува штета на животната средина. Затоа, техничките карактеристики на производот и неговата цена како правило се критериумите врз основа на кои клиентот одлучува да купува, а потрошувачот смета дека соодветна безбедност е постигната со исполнување на самите карактеристики. Меѓутоа, во вистинската конкуренција за производи, поважен критериум често се трошоците за производство, така што тие имаат тенденција да се намалат за да се добие поголем дел од профитот на пазарот, дури и на сметка на безбедноста на производите или потенцијална штета на животната средина.[93]

Како резултат на тоа, властите имаат не само право туку и обврска да интервенираат во внатрешните работи на пазарот. Оваа интервенција е со цел да се воведе задолжително почитување на техничките спецификации на производот и задолжителна постапка за оценување на усогласеноста со овие барања и е во форма на законодавство наречено „технички пропис“. Владите или

[92] A.Estevadeordal, K.Suominen, R.Teh: *Regional rules in the Global Trading System*,  WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, pp. 251-252.
[93] Department of Economic Development: *Consumer Rights and Responsibilities*, Department of Economic Development of UAE, Abu Dhabi, 2010, p. 2.

законодавните тела од различни земји развиваат различен пристап за користење на техничките прописи.[94]

Техничките бариери се однесуваат на техничките прописи и норми со кои се утврдени конкретните карактеристики на еден производ, како големината, формата, дизајнот, функциите или перформансите или го пропишуваат начинот на кој одреден производ е означен или спакуван пред да влезе на одреден пазар.[95] Вклучени во овој сет на мерки, исто така, се и техничките постапки со кои се потврдува дека производите ги исполнуваат барањата утврдени во прописите и стандардите. Процесот на тестирање на производот може да потрае неколку месеци до неколку години. Ваквата тактика станува бариера за влез на пазарот, особено кога тие не се задолжителни за домашните фирми. Дали случајно или пак поради овие фактори и во отсуство на заеднички правила на државите, разликите во техничките стандарди многу често создаваат многу силни технички бариери во трговијата. Техничките бариери во трговијата главно произлегуваат од разликата во: [96]

- националните стандарди;
- националните технички прописи и
- националните прописи за задолжително испитување на производите – оценка на усогласеноста.[97]

*Националните стандарди* можат да предизвикаат големи трошоци за странските производители. Стандардите можат да се поделат во три категории: стандарди за производи, процеси и системи за управување. Стандардите за производи се однесуваат на карактеристиките поврзани, на пример, со квалитет и безбедност. Стандардите за процеси се однесуваат на условите под кои производите се произведуваат и пакуваат. Стандардите за системите за управување помагаат на организациите за управување со операциите. Овие стандарди најчесто се употребуваат како помош за создавање рамка, со која ќе им се овозможи на организациите постојано да ги задоволуваат барањата што се поставени во стандардите за производи и процеси.[98]

Стандардите имаат специјално место помеѓу нетрговските бариери бидејќи понекогаш се усвојуваат под изговор на заштита на

---

[94] Michelle Egan: *Setting Standards: Strategic Advantages in International Trade*, Business Strategy Review, Volume 13 Issue 1, 2002, p. 60.

[95] UNCTAD *International Classification of Non-Tariff Measures* United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 15.

[96] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non tariff measures: an introductionary guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2016, p. 13.

[97] Raoul Minetti, Luca Salvatici: *Non tariff measures: an introductionary guide*, Fondazione Manlio Masi, Rome, 2016, p. 13.

[98] Sherry Stephenson: *Standards and Conformity Assessment as Nontariff Barriers to Trade*, World Bank Publications, Washington, 1999, p. 17.

безбедноста и здравјето на локалното население. Колку разликата во националните стандарди може да биде силна бариера во меѓународната трговија покажува фактот дека разликата во стандарди никогаш не била предмет на спор во СТО. Поради оваа причина, значењето на стандардите како нетрговска бариера не е разбрана. Различни стандарди можат да ја попречат трговијата на најразлични начини. Како прво, тие можат да генерираат фиксни трошоци на извозот бидејќи треба да ги пренесат прописите и да го усогласат производот. Второ, можат да ги зголемат маргиналните трошоци на производство, ако стандардите резултираат со намален обем на работа. Освен тоа, националните стандарди можат да го намалат обемот на меѓународната размена. На пример, во автомобилската индустрија, националните стандарди за безбедност и заштита на човековата околина од штетни гасови можат да ги заштитат потрошувачите од увоз на поевтини коли произведени во странство, но тоа сепак ја ограничува меѓународната трговија.

*Техничките прописи* можат да претставуваат пречки во трговијата на три начини: [99]

- Техничките прописи можат да бидат нереални и неразумни;
- Дури и доколку поединечните прописи се разумни, одреден број можат да создадат бариера за трговијата, особено за компаниите што сакаат да продадат призводи во повеќе држави;
- Усогласувањата на постапките за верифицирање на техничките прописи можат да бидат пречка, било поради природата на тестирањето или поради сертификацијата и пролиферацијата на постапката за тестирање во различни држави.

Во однос на задолжителните техничките прописи, техничките бариери во трговијата можат да произлезат од различните национални толкувања на разумноста на прописите во прашање, како што се научни толкувања на прифатливите ризици по здравјето и безбедноста на потрошувачите во различни производи или несогласување во врска со барањата за означување, што значи дека задолжителниот дизајн на производи или содржината на прописите за еден пазар може да резултира со исклучување на некои производи од пазарот што можат легално да се продаваат на друго место.

Разликата помеѓу стандард и технички пропис е во степенот на усогласеноста. Додека усогласеноста со стандардите е на доброволна основа, техничките прописи по природа се задолжителни. Тие имаат

[99] М. Мацушита, Т. Шонбаум, П. Мавроидис: *Светска трговска организација: право, практика и политика,* Просветно дело, Скопје, 2009, стр. 278.

различно влијание врз меѓународната трговија. Доколку увозен производ не ги исполнува барањата од техничкот пропис, таквиот производ нема да биде пропуштен на пазарот. Во случај на стандардите, неусогласените увозни производи ќе бидат пропуштени на пазарот, но нивниот удел во пазарот ќе зависи од потрошувачите кои претпочитаат производи што ги задоволуваат локалните стандарди, како на пример, стандардите за квалитет или стандардите за боја на текстил и облека, итн. Меѓутоа, иако постои разлика помеѓу стандард и технички пропис, тие сепак се тесно поврзани. Техничкиот пропис е збир на упатства со кои се определуваат карактеристиките на производот или нивните поврзани процеси и методи на производство, вклучувајќи ги и административните одредби.[100]

Едновремено, стандардот е збир на правила, упатства или карактеристики за производи и нивните сродни процеси или методи на производство одобрени од признато тело. Стандардите можат да се развиваат од страна на различни тела во јавниот или во приватниот сектор. Тие само ги наведуваат карактеристиките на производот со кои производите или процесите треба да се усогласат за да го исполнат дадениот стандард.

И техничките прописи и стандардите ги покриваат истите области (на пример, терминологија, симболи, пакување, означувањето или барања за обележување и слично) и како тие се однесуваат на производот, процесот или методот на производство. Употребата на стандардите во рамките на техничкиот пропис можат да се направат на следниве начини: [101]

- директно упатување на стандардот во техничкиот пропис и
- со користење на содржината на стандардот како основа за текстот во техничкиот пропис.

Процедурите за *оценка на усогласеност* се појавуваат во текот на тестирањето, сертификацијата, акредитрацијата и препознавањето и сите се поврзани со оваа активност која на крајот го одредува прифаќањето на производот на националните и/или на меѓународните пазари.

Процедурите за оценка на усогласеноста ги вршат или регулаторни тела на земјата-увозник на производот или јавни или приватни тела кои работат во свое име и предизвикуваат значителни дополнителни трошоци на фирмите при продажба на повеќе пазари. Иако е потребна

---

[100] Goetsch, D., & Davis, S: *Introduction to Total Quality: Quality Management for Production, Processing, and Services*, 2nd Edition, MacMillan Publishing Co, Reading, 2001, p. 144.
[101] http://www.intracen.org/Part-3-Difference-between-standards-and-technical-regulations/

посебна сертификација во случаи кога задолжителни спецификации на производи се разликуваат од земја до земја, дури и кога земјите се потпираат на меѓународно усогласени правила или прифаќање на еднакви стандарди со друга земја, прифаќањето на тестови на земјата-извозник и сертификатите за усогласеност ретко се практикува. И бидејќи процедурите за оценка на усогласеноста се многу повеќе склони кон бирократските дискрециски права и влијанија од индустрија, нетрговските бариери лесно можат да се појават преку: [102]

- зголемување на трошоците на производите предизвикани од често и излишно повторување на тестирања и сертификација за различни национални пазари;
- зголемување на трошоците за превоз, ако производот се смета дека не е во согласност со регулаторните барања на увозникот;
- време и административни застои предизвикани од скапи и долги инспекции од страна на властите во земјата-увозник.

Многу често се случува барањата за тестирање и сертификација да ги фрустрираат увозниците и се користат со цел да ги заштитат домашните компании од конкуренција, наместо легитимно да ги заштитат националните потрошувачи, иако линијата помеѓу овие две нешта е многу тенка. Сепак, процедурите за оценка на усогласеност можат да предизвикаат раст на индустријата, особено во развиените земји. Сегашниот интензитет на оваа активност дава некаква индикација за тоа каков тип на пречка таа може да претставува во меѓународната трговија.[103] Барањата за оценка на усогласеност, до степен до кој таа е непотребна и претерано скапа, служат за делумно да се ограничат и да се намалат придобивките од слободната меѓународна трговија.

### 1.4.1. Меѓународна класификација на техничките бариери

Во класификацијата на нецаринските мерки на УНКТАД во 2012 год. на мерки, развиена од страна на групата МАСТ, се класифицирани теничките бариери во трговијата како едно од 16-те поглавја. Во оваа класификација техничките бариери во трговијата се класифицирани како поглавје Б и се дефинирани како „**мерки што се однесуваат на**

[102] Sherry Stephenson: *Standards and Conformity Assessment as Nontariff Barriers to Trade*, World Bank Publications, Washington, 1999, p. 19.
[103] John Clarke: *Mutual Recognition Agreements*, Intemational Trade Letter, No. 2, Brussels, 1996, p. 7.

**техничките прописи и постапки за оценка на усогласеноста со технички прописи и стандарди, со исклучок на мерките опфатени со СПС-Спогодбата**". Техничките бариери во трговијата се однесуваат на мерки како што се: барања за етикетирање, стандарди за техничките спецификации и стандарди за квалитет, како и други мерки за заштита на животната средина. Во Поглавјето Б, исто така, се вклучени сите мерки за оценка на усогласеноста со техничките барања, како што се: сертификација, тестирање и инспекција. Други примери за теничките бариери во трговијата се правилата за тежина, големина или пакување на производот; стандардите за состав или идентитет; ограничувањата на рокот на траење; тестирањето на увозот и процедурите за сертификација.[104]

Во класификацијата на УНКТАД во 2012 год., во нецаринските мерки биле идентификувани следните групи на тенички бариери во меѓународната трговија:[105]

- забрани/ограничувања на увозот за целите утврдени во ТБТ-Спогодбата;
- граници на толеранција за резидуи и наменско користење на супстанции;
- барања за ознаки, обележување и пакување;
- барања за производство и/или пост-производство;
- барања за идентитет на производот;
- квалитет на производот или барање за перформанси;
- оценка на усогласеноста поврзана со ТБТ;
- ТБТ мерки кои не се споменати на друго место.

#### *1.4.1.1. Забрани/ограничувања на увозот за целите утврдени во ТБТ - Спогодбата*

Забраните/ограничувањата можат да бидат воведени заради причини поврзани со, меѓу другото, барањата за национална сигурност, спречувањето на измамнички практики, заштитата на здравјето на луѓето или безбедноста, животните и растенијата или растителниот свет или на животната средина. Овде се вклучени: [106]

---

[104] Olivier Cadot, Mariem Malouche, Sebastian Saez: *Streamlining Non-Tariff Measures: A Toolkit for Policy Makers*, World Bank Publications, New York, 2012, p. 141.
[105] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures* United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 16.
[106] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures* United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 16.

- **Забрани заради ТБТ причини**
  Пример: Забранет увоз на опасни материи, вклучувајќи експлозиви и одредени токсични материи опфатени со Базелската конвенција.
- **Барање за овластување заради ТБТ причини** - барање за овластување на увозникот т.е. дозвола или одобрение од релевантна владина институција во земјата на дестинација, заради причини како што се националната безбедност, заштита на животната средина, итн. Пример: Задолжително овластување за увоз на лекови, отпадоци и остатоци, огнено оружје итн.
- **Барање за регистрација заради ТБТ причини** - барање дека увозниците треба да се регистрираат со цел да се внесуваат одредени производи. За да се регистрираат, увозниците можеби ќе треба да се усогласат со одредени барања, документации и котизации. Овде, исто така, спаѓаат и случаите кога се бара регистрација на претпријатија за производство на одредени производи. Пример: На увозниците на чувствителни производи, како што се: лекови, апчиња, експлозиви, оружје, алкохол, цигари, машини за игра итн., може да им се бара да бидат регистрирани во земјата-увозник.

*1.4.1.2. Граници на толеранција за резидуи (остатоци) и наменско користење на супстанции*

Во овој вид гаранции се вклучени: [107]

- **Граници на толеранција на остатоци од или загадување од одредени супстанции** - ова е мерка со која се воспоставува максималното ниво или нивото на толеранција на супстанции што се користат за време на производствениот процес, но не се нивни составни состојки. Пример: Нивото на сол во цемент или нивото на сулфур во бензинот мора да биде под одреден максимум.
- **Ограничена употреба на одредени супстанции** - ограничување на употребата на одредени супстанции како компоненти или материјали за спречување на ризиците што произлегуваат од нивната употреба. Примери: (1) ограничена употреба на растворувачи за бои, (2) одредување на максималното ниво на олово во потрошувачките бои.

[107] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 17.

### *1.4.1.3. Барања за ознаки, обележување и пакување*

Овие мерки подразбираат: [108]

- **Барања за ознаки** - мерки што ги регулираат видот, бојата и големината на печатењето на пакети и етикети и дефинирање на информациите што треба да бидат предадени на потрошувачот. Означувањето е секоја писмена, електронска или графичка комуникација на пакувањето или на одделен поврзан додаток со пакувањето. Овие мерки можат да вклучуваат барања за користење на официјалниот јазик на дадена земја, како и технички информации за производот, како што се: напон, компоненти, инструкции за употреба, совети за безбедност и сл. Пример: Фрижидерите треба да имаат ознака што укажува на нивната тежина, димензиите и нивото на потрошувачка на електрична енергија.
- **Барања за обележувања** - мерки што ја дефинираат информацијата за транспорт и ознаката што треба да ја имаат при дистрибуцијата и пакувањето согласно својствата на производот. Пример: Ракување или услови на чување според видот на производот, обично се означува како „кршлив“ или контејнерот за транспорт мора да биде обележан со „оваа страна нагоре“.
- **Барања за пакување** - мерки што го регулираат начинот на кој стоката мора да се пакува или на кој не може да се пакува и ги дефинираат материјалите со кои се врши пакувањето. Пример: За заштита на чувствителни или кршливи производи треба да се користат палетизирани контејнери или специјални пакети.

### *1.4.1.4. Барања за производство и пост-производство*

Овој вид барања подразбираат: [109]

- **ТБТ-прописи за производните процеси** - барања за производните процеси што не се класифицирани како СПС. Пример: Задолжителна употреба на еколошка опрема.

[108] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 17.
[109] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 18.

- **ТБТ-прописи за транспорт и складирање** - барања за одредени услови под кои производите треба да се чуваат и/или транспортираат. Пример: Лековите треба да се чуваат над одредена температура.
- **Барања за идентитет на производот -** условите што треба да се задоволат со цел производот да се идентификува со одредена деноминација, вклучувајќи и биолошки или хемиски етикети, се нарекуваат барања за идентитет на производот. Пример: За еден производ да се идентификува како чоколадо, тој мора да содржи најмалку 30% какао.
- **Квалитет на производот или барање за перформанси** - услови што треба да бидат задоволени во однос на перформансите (на пример: издржливост, цврстина) или квалитет (на пример содржината на дефинирани состојки). Пример: Врата треба да биде отпорна на одредена дефинирана температура.

*1.4.1.5. Оценка на усогласеноста поврзани со ТБТ*

**Оценка на усогласеноста поврзани со ТБТ** подразбира барање за верификација дека одредено ТБТ барање е исполнето. Ова може да се постигне од страна на една или комбинирани форми на инспекција и постапка за одобрение, вклучувајќи ги и постапките за земање мостри, тестирање и инспекција, оценување, верификација и потврда за усогласеност, акредитација и одобрение. Овде се вклучени:[110]

- **Барање за регистрација на производ во земјата на увоз:** пример: можат да се увезуваат само регистрирани лекови.
- **Барање за тестирање** - барање производите да се тестираат според одредена регулатива, како што е нивото на ефикасноста - вклучува земање мостри. Пример: Потребно е тестирање на примерок од увозот на моторни возила заради потребната усогласеност со безбедноста.
- **Барање за сертификација** - потврдување на усогласеноста со дадена регулатива. Овие барања се од страна на земјата-увозник, но самиот сертификат може да се издаде од страна на земјата-извозник или увозник. Пример: Се бара сертификат за усогласеност за електричните производи.
- **Барање за инспекција во земјата на увоз -** може да се врши од страна на јавни или приватни субјекти. Инспекцијата е слична

[110] UNCTAD: *International Classification of Non-Tariff Measures*, United Nations Publication, Geneva, 2012, p. 19.

на тестирањето, но не вклучува лабораториски испитувања. Пример: Текстил и облека мора да поминат инспекција поврзана со проверка на големината и материјалите што се користат пред да им биде дозволен влез.

- **Барања за информации за следливост** - барање на информации што овозможуваат следење на еден производ преку фазите на производство, преработката и дистрибуцијата. Овде се вклучени и барањата за потекло на материјалите и деловите кои се користени во финалниот производ, информација на целокупната историја на сите фази на производство и обелоденување на информација поврзана со дистрибуцијата и локацијата на производот после доставувањето.

### 1.4.2. Методи за елиминирање на техничките бариери во трговијата

Елиминирањето на техничките бариери во трговијата е од суштинско значење за меѓународната трговија. Познати се повеќе методи што можат да се справат со техничките бариери во трговијата, како што се: [111]

- еквивалентност и заемно прифаќање на стандардите и техничките прописи;
- техничка хармонизација;
- транспарентност;
- заемно признавање на процедурите за оценка на усогласеност.

#### *1.4.2.1. Еквивалентност и заемно прифаќање на стандардите и техничките прописи*

Признавањето на стандардите за производите може да биде унилатерално (еквивалентност) и реципрочно (заемно прифаќање). Еквивалентноста значи дека одредена земја го прифаќа стандардот за производи на друга земја, иако тој се карактеризира со различни технички спецификации, но е ефикасен кон постигнување иста цел (на пример, исто ниво на заштита на здравјето) што се постигнува со техничките услови на земјата-увозник. Со тоа тој може да влезе на домашниот пазар. Заемното прифаќање значи дека земјите се согласуваат заемно да ги признаваат и прифаќаат стандардите како

[111] A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global trading system,* WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, p. 257.

еквивалентни со што се гарантира дека производите ги исполнуваат стандардите и на двете земји и можат да влезат на пазарите без никакво ограничување. И еквивалентноста и заемното прифаќање се чекор напред кон слободна тровија бидејќи им дозволуваат на претпријатијата да изберат еден стандард  и да продаваат на цел регионален пазар без дополнителни трошоци.[112]

Меѓутоа, постојат и ризици поврзани со еквивалентноста и заемното прифаќање. Кога земјите со различни оптимални стандарди ги признаваат како еквиваленти туѓите стандарди, тоа може да биде поттик за земјите (фирмите) да поставaт послаби стандарди за да им овозможат на националните фирми конкурентна предност пред странските фирми, со што се загрозува квалитетот и безбедноста.

*1.4.2.2. Техничка хармонизација*

Постојат околности во кои разликите во стандардите се многу големи и заемното признавање не е пожелно ниту остварливо. Во вакви околности, земјите можат да бараат одреден степен на хармонизација на стандардите за производите како предуслов да дозволат влез на нивниот пазар. Хармонизацијата може да биде целосна или ограничена со суштински барања. Целосната хармонизација бара од земјите да ги дефинираат заедничките стандарди врз основа на производ по производ, вклучувајќи го дизајнот на деталните карактеристики на производот. Хармонизацијата на минимум стандарди се состои од дефинирање на заеднички суштински барања меѓу земјите што ја либерализираат нивната трговија. Исто и како заемното прифаќање на стандарди за производите, хармонизацијата може да биде чекор напред кон слободна трговија.[113]

И хармонизацијата на стандарди за производи, исто така, може да има негативен ефект на трговијата. Постојат две важни разлики помеѓу ефектите на целосната хармонизација и хармонизацијата на суштинските барања. Целосната хармонизација на стандардите за производи предизвикува повисоки трошоци во споредба со хармонизацијата на суштинските барања. Целосната хармонизација може да ја попречи трговијата преку намалување на степенот на

[112] A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global trading system,* WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, p. 257.
[113] A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global trading system,* WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, p. 258.

диференцијација на производот. Целосната хармонизација на специфичен стандард може да предизвика повисоки трошоци за усогласување за фирмите во одредени земји во споредба со хармонизацијата на суштинските барања, со што ефективно се создава пречка за трговијата. Ова посебно се однесува на земјите во развој чие ниво на технологија може да не биде соодветно за исполнување на одредени стандарди.

### *1.4.2.3. Транспарентност*

Има случаи кога ниту признавањето ниту хармонизацијата не е изводлива или пожелна. Ваков случај се појавува, на пример, кога оптималните стандарди на земјите се многу различни. Во овие случаи, земјите сè уште можат да го намалат ефектот на редуцирање на трговијата преку зголемување на транспарентноста на нивните национални стандарди и технички прописи. Нотификацијата на стандардите и на техничките прописи и формирањето на информативни тела за стандардите може да ја олесни трговијата со намалување на трошоците потребни за добивање потребна информација поврзана со стандардите прифатени во друга земја. Па така, транспарентност на фазата на подготовка на стандарди може да биде ефикасен механизам за да се избегнат ненамерни протекционистички резултати.[114]

### *1.4.2.4. Заемно признавање на процедурите за оценка на усогласеност*

Друг начин за делумно елиминирање на техничките бариери во трговијата е преку заемно признавање на тестовите за оценка на усогласеноста. Ова значи дека земјата на увоз ги признава компетентностите на телата за оценка на усогласеноста од земјата на увоз за тестирање и сертифицирање на производот и неговото усогласување со законите на земјата каде што ќе се продава. Овој метод бара одреден степен на доверба помеѓу земјите и доверба во квалитетот на методите употребите во нивните тестови за оценка на

[114] A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global trading system,* WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, p. 259.

усогласеноста. Но, овој метод не бара нити признавање, ниту хармонизација на стандардите за производи.[115]

Ефектот на договорите за заемно признавање на тестовите за оценка на усогласеност врз трговијата на засегнатите земји е многу позитивно. Овие договори им помагаат на фирмите-извознички да ги редуцираат трошоците за тестирање и сертификација на усогласеноста. Исто така, ќе ја елиминираат и потребата за дупли тестирања на секој пазар и ќе помогнат да се намали времето за испорака и несигурността.

## 1.5. Регулирање на техничките бариери во системот на СТО со Спогодбата за технички бариери во трговијата

За надминување на проблемите што можат да ги создадат техничките бариери, во СТО била усвоена Спогодба за техничките бариери во трговијата, позната како ТБТ Спогодба. ТБТ Спогодбата е меѓународен договор администриран од страна на СТО. Намената на оваа спогодба е да воспостави рамнотежа меѓу слободата на државите да донесуваат такви прописи и барањето за определена дисциплина поради минимизирање на нивното дејство врз трговијата. Оваа спогодба ги опфаќа правилата за прифаќање и примена на техничката регулатива и техничките стандарди од страна на земјите-членки, на признавање и прифаќање на туѓите технички стандарди, тестирањето и постапката за издавање сертификати. Со ТБТ Спогодбата биле воспоставени основни правила кон кои мора да се придржува секоја земја при употреба на стандарди, технички прописи и оценување на усогласеноста, со опфаќање на сите производи, индустриски и земјоделски.[116]

При меѓународното регулирање на техничките бариери, најпрвин се започнало со принципот на недискриминација на домашните и странските претпријатија од аспект на примена на стандардите и техничките прописи. Принципот на недискриминација бил воведен уште во одредбите од ГАТТ од 1947 год., меѓутоа развојот на овој принцип во областа на техничките бариери започнал во 70-те години од минатиот век.

Техничките бариери во меѓународната трговија првпат биле разгледани на Токиската рунда на преговори во рамките на ГАТТ, одржана во периодот од 1973 до 1979 год. Како еден од резултатите на

[115] A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global trading system,* WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009, p. 260.
[116] http://trade.ec.europa.eu/doclib/docs/2013/april/tradoc_150987.pdf

оваа рунда, во 1979 год. бил усвоен Кодексот за технички бариери во трговијата. Овој Кодекс бил задолжителен само за земјите што го потпишале и го прифатиле, а не за сите земји-потписнички на ГАТТ, што укажува дека не бил постигнат целосен консензус меѓу земјите за регулирање на техничките бариери. Основна обврска која произлегува од Кодексот е националните технички стандарди и прописи да не се усвојуваат и применуваат со цел да се создаде бариера во трговијата и процедурите за испитување да не бидат дискриминирачки. Кодексот, исто така, ги задолжил потписничките кога се во можност да ги применуваат меѓународните стандарди и да учествуваат во работата на меѓународните тела што работат на стандардите.[117]

Она што не било постигнато со Токиската рунда на преговори, било постигнато со Уругвајската рунда на преговори. Одлуката да започне оваа рунда преговори била донесена по повеќегодишни јавни дебати и дебати во националните влади. Во текот на преговорите бил постигнат целосен консензус за регулирање на техничките бариери и усвојување на Спогодбата за техничките бариери во трговијата што се однесува за сите производи.

Бариерите што вклучуваат технички прописи, стандарди и процедури за оценка на усоласеност биле голем предизвик за СТО, а ТБТ Спогодбата се обидува да обезбеди дека прописите, стандардите и процедурите за оценка на усогласеноста не создаваат непотребни пречки. Меѓутоа, ТБТ Спогодбата, исто така, ги признава правата на земјите да усвојуваат стандарди што тие ги сметаат за соодветни - на пример за заштита на здравјето на луѓето, животните или растенијата, заштита на животната средина или заштита на интересот на потрошувачите.  Покрај тоа, земјите-членки на СТО не се спречени од преземање неопходни мерки за да се исполнат нивните стандарди. Но, огромниот број прописи може да создаде огромни проблеми за производителите и извозниците, па затоа ТБТ Спогодбата ги охрабрува владите да употребуваат меѓународни стандарди што би ги поедноставиле прописите.[118]

ТБТ Спогодбата дели многу од фундаменталните принципи со други договори од СТО - недискриминација, предвидливост на пристап до пазарите и техничка помош и специјален и различен третман за земјите во развој во спроведувањето на договорите. Исто така, ТБТ Спогодбата е внимателно дизајнирана да се справи со предизвиците од

[117] Egan, M: *Constructing a European Market: Standards, Regulation and Governance*, Oxford University Press, Oxford, 2001, p. 78.
[118] https://www.wto.org/english/thewto_e/whatis_e/tif_e/agrm4_e.htm#TRS

техничките бариери во трговијата и им помага на земјите-членки на СТО да направат разлика помеѓу легитимните и протекционистичките ТБТ мерки. Како таква, од една страна, ТБТ Спогодбата е важен инструмент за подобрување на кохерентноста и заемна поддршка помеѓу слободната трговија и националните политики што земјите ги користат за постигнување на целите на јавните политики, од друга страна. Накратко, дисциплините на ТБТ Спогодбата се наменети за да им помогнат на владите да постигнат рамнотежа помеѓу почитување на легитимните цели на регулаторната политика и почитување на клучните дисциплини на мултилатералната трговија според правилата на СТО, вклучувајќи го и избегнувањето на создавање непотребни бариери за меѓународната трговија.[119]

### 1.5.1. Опфат на ТБТ Спогодбата

ТБТ Спогодбата ја опфаќа трговијата со сите стоки (индустриски и земјоделски), во согласност со членот 1.3. ТБТ Спогодбата не опфаќа: [120]

- Услуги - согласно член 1.3 и Анекс 1 на ТБТ Спогодбата;
- Спецификации за набавки подготвени од страна на владините тела за производство или потрошувачки барања на владините тела - согласно член 1.4 и
- Мерките што се опфатени со СПС Спогодбата - согласно член 1.5.

Опфатот на ТБТ Спогодбата мора да се разгледува зависно од СПС Спогодбата. Целите кои ги гради земја-членка на СТО според ТБТ Спогодбата не се ограничени на иститот начин како оние од СПС Спогодбата. На пример, ТБТ мерките можат да се употребат за да се исполнат цели поврзани со националната безбедност, спречување на измамнички практики, заштита на животната средина, заштита на здравјето на луѓето, животните и растенијата. Спротивно на тоа, СПС Спогодбата се однесува на претходно дефинирани конкретни ризици поврзани со здравјето на луѓето (најчесто за безбедност на храната) и заштита на животните и растенијата од штетници.[121]

[119] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 11.
[120] https://www.wto.org/english/docs_e/legal_e/17-tbt_e.htm
[121] https://www.wto.org/english/tratop_e/sps_e/spsund_e.htm

**Слика 1.5**: ТБТ или СПС мерка – под која спогодба спаѓа одредена мерка




**Извор**: World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 13

Членот 1.5 од ТБТ Спогодбата ги исклучува СПС мерките од својот делокруг, што значи дека ТБТ мерка не може да биде СПС мерка и обратно. Меѓутоа, се покажало дека во пракса ова е вештачка разлика. Владите се подготвени понекогаш да подготват и спроведат широки прописи кои содржат некои барања опфатени со ТБТ Спогодбата, а други со СПС Спогодбата. На пример, една иста регулатива за прехранбени производи може да создаде барање кое се однесува на третманот на овошјето за да се спречи ширењето на штетници (се применува СПС Спогодба) и други барања што не се поврзани со ризикот од штетници, а се однесуваат на квалитетот, оценувањето и означувањето на истото овошје (се применува ТБТ Спогодба).[122] Тоа е целта на одредена мерка со која се утврдува дали

[122] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade* WTO Publications, Geneva, 2014, p. 12.

таа мерка е предмет на одредби на СПС или на ТБТ Спогодбата, а не на одреден производ или катеегорија. Секоја мерка што не е наведена во Анекс А од СПС Спогодбата може да се подведе под ТБТ Спогодбата. (Види слика 1.5)

**Табела 1.2**: ТБТ мерки опфатени со ТБТ Спогодбата

| **Технички прописи** | **Стандарди** | **Процедури за оценка на усогласеноста** |
|---|---|---|
| Техничките прописи ги утврдуваат карактеристиките на производите и методите на производство. Усогласеноста е задолжителна. Тие, исто така, можат да се занимаваат со терминологијата, симболите, пакувањето, означувањето и барањата за обележување. | Стандардите се одобрени од страна на признато тело кое е одговорно за воспоставување на правила, упатства или карактеристики за производи или сродни процеси и методи на производство. Усогласувањето не е задолжително. Тие, исто така, можат да се занимаваат со терминологијата, симболите, пакувањето, означувањето и барања за обележување. | Постапките за оценка на усогласеноста се користат за да се утврди дека релевантните барања во техничките прописи и стандарди се исполнети. Тие вклучуваат постапки за земање мостри, тестирање и инспекција; оценување, проверка и потврда за усогласеност; и регистрација, акредитација и одобрение. |

**Извор**: World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade* WTO Publications, Geneva, 2014, p. 14

*Техничките прописи* воспоспоставуваат одредби за задолжителна усогласеност. Видовите и покриеноста на производите можат значително да варираат: тие можат да бидат специфични, на пример во однос на максимално дозволените нивоа на олово во бои кои се употребуваат за играчки или се забранува користење на одредени адитиви во тутунските производи. Други мерки можат да се однесуваат општо за природата и вклучуваат на пример, утврдување на критериуми за означување на органски земјоделски производи или одредби за емисии на дизел мотори. Заедничко им е тоа што пристапот до пазарот е условен со исполнување на барањата од техничкиот

пропис, кој е содржан во некоја форма на интервенција на владата (закон, регулатива, декрет, акт).[123]

За да се утврди дека постои технички пропис, судската пракса на СТО до денес има воспоставено три критериуми: [124]

- Дека барањата утврдени во документот што ја содржи техничката регулатива мора да се применат за да се идентификува производ или група на производи (дури и ако тоа не е изрично утврдено во документот);
- Барањата мора да наведат еден или повеќе карактеристики на производот, што се суштински за самиот производ и можат да бидат пропишани или наметнати или во позитивна или негативна форма и
- Усогласеноста со карактеристиките на производите мора да биде задолжителна.

*Стандардите* можат да се развиваат од страна на голем број на различни ентитети, вклучувајќи и владини и невладини тела. За разлика од техничките прописи, тие не се задолжителни. Меѓутоа, стандардите често се користат како основа и за техничките прописи и за процедурите за оценка на усогласеноста, па во такви случаи, барањата утврдени во стандардите стануваат задолжителни врз основа на интервенција на владата преку технички прописи и процедури за оценка на усогласеноста. Стандардите се опфатени со Анекс 3 од ТБТ Спогодбата во посебен „Кодекс за добри практики за подготовка, усвојување и примена на на стандарди". Овој кодекс, кој е отворен за прифаќање на било кое тело за стандардизирање, нуди насоки за процесот на поставување на стандарди. На пример, тие треба да бидат транспарентни и телата за стандардизирање треба да прифатат коментари и да се избегне дуплирање. Членот 4 од ТБТ Спогодбата дава инструкции на земјите-членки на СТО за да обезбеди дека нивните централни владини тела за стандардизирање го прифаќаат и се во согласност со Кодексот. За многу тела за стандардизирање кои се невладини, ТБТ Спогодбата бара гаранции од владите дека и таквите тела треба да го прифатат и да бидат во согласност со Кодексот.[125]

*Процедури за оценка на усогласеноста* се користат за да се утврди дали стоките како играчките, електрониските уреди, храната и пијалаците, ги исполнуваат барањата поставени од соодветни технички прописи или стандарди. Тие на потрошувачите им обезбедуваат

[123] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 14.
[124] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/tbt_02_e.htm
[125] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_info_e.htm

доверба во интегритетот на производите. Процедурите за оценка на усогласеноста типично вклучуваат постапки за тестирање, инспекција и сертификација. Со оглед на тоа дека различни видови на процедурите за оценка на усогласеноста влијаат врз трговијата на различен начин, клучно прашање од перспектива на СТО е изборот на процедура за оценка на усогласеноста што ќе се користи во одредена ситуација. Еден фактор што може да влијае на овој избор е нивото на ризик. На пример, сертификација од трети лица (форма на процедура за оценка на усогласеноста што има тенденција да биде поскапа отколку, изјава за усогласеност на добавувачот може да биде избор на некои земји-членки во ситуации во кои ризикот од штета е доволно висок.[126]

### 1.5.2. Клучни принципи на ТБТ Спогодбата

Клучни принципи на ТБТ Спогодбата се:[127]

- Недискриминација;
- Избегнување на ограничување на трговијата;
- Хармонизација преку меѓународни стандарди;
- Еквивалентност или заемно признавање;
- Транспарентност.

#### *1.5.2.1. Недискриминација*

Владите усвојуваат регулативи заради многу причини: да се заштити човековото здравје и безбедноста, заштита на животната средина или за да им обезбеди на корисниците информации за различните карактеристики на производите. На пример, владата може да побара на етикетата на апаратите за домаќинство да има информации за нивната енергетска ефикасност, или може да ја забрани продажбата на играчки што содржат опасни супстанции. Некои од овие прописи неизбежно влијаат на меѓународната трговија. Она што е важно од гледна точка на трговијата е да се избегнат произволни прописи и да се оневозможи тие да се користат за заштита на домашните производители од странската конкуренција. Почитувањето на овие основни дисциплини е основен начин дека земјите можат да ги постигнат целите на својата

[126] https://www.wto.org/english/thewto_e/glossary_e/conformity_assessment_e.htm
[127] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 15.

јавна политика, а ги користат и предностите од отворената трговија.[128] Според ТБТ Спогодбата, владите мораат да осигураат дека ТБТ мерките нема да ги дискриминираат странските производи во корист на домашните производители или дека нема да вршат дискриминација помеѓу странските производители (на пример, преку фаворизирање на една земја во однос на друга). Овој принцип се применува и за техничките прописи и за процедурите за оценка на усогласеноста и за стандардите. ТБТ Спогодбата бара процедурите за оценка на усогласеноста да гарантираат пристап до добавувачите од други земји-членки на СТО во услови исти како за домашните добавувачи во случаите кога ситуацијата може да се споредува.

*1.5.2.2. Избегнување на ограничување на трговијата*

Иако техничкиот пропис не е дискриминаторен, сепак може да биде опфатен со ТБТ Спогодбата, затоа што непотребно ја ограничува трговијата. Според ТБТ Спогодбата, земјите-членки на СТО мора да дадат легитимна причина кога подготвуваат, усвојуваат или спроведуваат ТБТ мерка што ја ограничува трговијата.

За владите, избегнувањето на непотребните пречки во трговијата значат дека кога се подготвува технички пропис за да се постигне одредена цел на политика (на пр. заштита на здравјето на луѓето, безбедноста, заштита на околината и сл.), преговорите не би требало да бидат порестриктивни од неопходните за да се исполни легитимната цел. Според ТБТ Спогодбата специфицирањето на прописите за производот би помогнало да се избегнат непотребните пречки во меѓународната трговија (Член 2.8). Непотребните пречки во меѓународната трговија можат да се појават кога:

- Прописот е порестриктивен отколку што е потребно за да се постигне одредена цел на политиката - во случаите кога целта може да биде постигната преку алтернативни мерки што имаат помало рестриктивно дејство, но се усвојува друга порестриктивна мерка. Елементите кои земјите-членки на СТО можат да ги користат за процена на ризикот се: достапна техничка и научна информација, технологија и финална употреба на производите.
- Кога прописот не ја исполнува легитимната цел - членот 2.2 од ТБТ Спогодбата ги специфицира легитимните цели на барањата

[128] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 16.

за национална безбедност, спречувањето на измами, заштитата на околината и заштитата на животните и растенијата.[129]

*1.5.2.3. Транспарентност*

Транспарентноста е важна бидејќи нетрговските бариери многу често се помалку транспарентни, а најмногу се постигнува преку нотификациите од страна на земјите-членки на СТО.

Транспарентноста е регулирана и во ТБТ и во СПС Спогодбите и е едно од најважните прашања. Со цел да се поттикне транспарентноста, ТБТ Спогодбата бара од земјите да известуваат под два услови (членови 2.9. и 5.9.): [130]

- Кога не постои релевантен меѓународен стандард, водич или препорака, или содржината на предложениот или усвоениот технички пропис не е во согласност со релевантен меѓународен стандард, водич или препорака и
- Доколку техничкиот пропис или процедура за оценка на усогласеноста може да има значителен ефект врз трговијата со други земји-членки на СТО.

Транспарентноста во контекст на ТБТ Спогодбата се состои од три основни елементи: [131]

- Одредбите за известување на нацртот на техничкиот пропис (членови 2.9, 2.10. и 3.2.) и процедурите за оценка на усогласеноста (членови 5.6, 5.7. и 7.2), како и на еднократно известување за организациска подготвеност на секоја земја-членка за спроведувањето на Спогодбата (член 15.2.);
- Воспоставување на информативно тело (член 10.1.) и орган за известување (член 10.10.);
- Одредби за објавување на техничките прописи (членови 2.9.1. и 2.11.), постапки за оценка на усогласеност (членови 5.6.1. и 5.8.) и стандарди (Анекс 3, ставовите Ј и О).

Овие три елементи постојано се надградуваат со одлуките и препораките на ТБТ Комитетот.

Веднаш по влегувањето во сила на Договорот за СТО, секоја земја-членка на СТО мора да ги извести другите членки за преземените мерки за обезбедување примена и администрирање на Договорот за СТО и сите дополнителни измени (член 15.2.). Оваа писмена изјава,

---

[129] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/tbt_01_e.htm
[130] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_info_e.htm
[131] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade* WTO Publications, Geneva, 2014, p. 24.

меѓу другото треба да ги содржи: сите релеванти закони, прописи, административни наредби и сл., за да се обезбеди примената на одредбите од Договорот; имињата на публикациите каде се објавени предлозите или финалните технички прописи, стандардите и процедурите за оценка на усогласеноста; очекуваната должина на времето потребно за презентација на писмените коментари на техничките прописи, стандарди или процедури за оценка на усогласеноста и името и адресата на Информативното тело формирано според член 10.[132]

Одредбите за известувања-нотификации во ТБТ Спогодбата, заедно со соодветните одлуки и препораки на ТБТ Комитетот, го формираат столбот на транспарентноста во ТБТ Спогодбата. Нотификациите откриваат како земјите-членки на СТО имаат намера да го регулираат постигнувањето на одредени специфични цели на политиките и како тие регулативи би можеле да влијаат врз трговијата. Добивањето на информации во раната фаза на воведување на нови прописи или стандарди, пред тие да се финализираат и усвојат, дава можност на трговските партнери да дадат коментари или билатерално или пред ТБТ Комитетот и да добијат повратни информации од индустријата. Коментарите можат да помогнат во подобрување на квалитетот на своите нацрт-регулативи и избегнување на потенцијалните трговски проблеми. Нотификациите во раната фаза, исто така, им помагаат на производителите и на извозниците да се приспособат на променетите барања. Во случај, коментарите да не можат да го решат проблемот (доколку постои со новите предлог-прописи), земјите се обидуваат да го решат на билатерално ниво, а доколку и тоа не успее, земјите-членки на СТО можат да го поставаат проблемот како Специфичен трговски проблем во ТБТ Комитетот.[133]

За предлог-техничките прописи треба да се извести Секретарјатот на СТО доколку е можно во рок од 60 дена пред нивното формално прифаќање, за да има време за другите земји-членки на СТО да направат коментари. Техничките прописи можат да се усвојат и итно без известување во случаите кога ќе се појават итни проблеми со безбедноста, здравјето или заштита на околината (членови 2.10. и 5.7.).[134]

**Слика 1.6**: Барања за транспарентност во ТБТ

[132] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_info_e.htm
[133] https://www.wto.org/english/news_e/news14_e/tbt_04nov14_e.htm
[134] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_info_e.htm




**Извор**: World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 25

Според ТБТ Спогодбата земјите-членки на СТО се задолжени да ги пријавуваат новите технички прописи и стандарди. За таа да ги поднесува нотификациите. Во 2017 год., како последен расположлив податок, земјите-членки на СТО поднеле рекордни 2585 нотификации за нови или измена на мерките. Од вкупниот број,  17 цел, земјите треба да одредат еден централен орган на државната власт кој ќе биде задолжен 93 биле нови известувања, вклучувајќи ги и ревизиите, за технички прописи и постапки за испитување на усогласеноста, дополнети со 709 дополнувања/корекции. Од стапувањето во сила на ТБТ Спогодбата до крајот на декември 2017 год. поднесени се 28828 нотификации и нивниот број постојано расте, илустративно прикажано во слика 2.10. Ваквите известувања се поднесени од страна на 116 земји-членки на СТО, во табелата 2.5. се прикажани земјите со најмногу но од 1995 до 2017 год. Во 1793- тификации до СТО за воведување нови технички стандарди и прописи во периодот те нотификации примени во 2017 год., земјите ги навеле следните цели:

заштита на здравјето на луѓето и безбедноста, спречување на измамнички практики, барања за квалитет, заштита на животна средина, усвојување нови технологии, заштита на животинскиот или растителниот свет, хармонизација, информации за потрошувачите и етикетирање, трошоци за штедење и зголемување на продуктивноста, олеснување на трговијата и одредби за национална безбедност. Најголем удел во нотификациите поднесени во 2017 год. од вкупниот број дури 1233 нотификации биле за заштита на здравјето на луѓето и безбедноста, 448 биле нотификации за барања за квалитет и 322 биле нотификации за заштита на човековата околина.[135]

**Слика 1.7**: Број на ТБТ Нотификации од 1995 до 2017 год.




**Извор:** WTO: *23th Annual review of the implementation and operation of the TBT Agreement*, WTO Publications G/TBT/40, Geneva, 2018, p. 3

Покрај регуларните нотификации опишани погоре, ТБТ Спогодбата има и одделна т.н. „еднократна нотификација“ согласно член 15.2. Оваа нотификација задолжително ја поднесуваат сите земји-членки на

[135] WTO: *23th Annual review of the implementation and operation of the TBT Agreement*, WTO Publications G/TBT/40, Geneva, 2018, p. 13.

СТО и треба да содржи информации за релевантните закони и прописи, временскиот период дозволен за коментари на нотификациите, контактни информации за информативното тело и за други релевантни национални инстиуции, наслови на публикациите за ТБТ мерките и мерките што гарантираат дека централните и локалните власти обезбедуваат информации за предлог прописите во рана фаза.[136]

**Табела 1.3:** Држави кои поднеле најмногу нотификации до СТО за нови технички прописи и стандарди од 1995 до 2015 год.

| Земја | Број на нотификации за нови технички прописи и стандарди (1995-2017) | Само во 2017 год. |
|---|---|---|
| **САД** | 3193 | 295 |
| **Бразил** | 1572 | 119 |
| **ЕУ** | 1463 | 101 |
| **Кина** | 1314 | 95 |
| **Израел** | 1189 | 15 |
| **Саудиска Арабија** | 1051 | 77 |
| **Канада** | 1014 | 49 |
| **Мексико** | 981 | 97 |
| **Еквадор** | 979 | 50 |
| **Уганда** | 933 | 329 |

**Извор:** WTO: *23th Annual review of the implementation and operation of the TBT Agreement*, WTO Publications G/TBT/40, Geneva, 2018, p. 7

За да се олесни размената на информации, секоја земја-членка на СТО мора да направи информативно тело што ќе биде во состојба да одговори на сите разумни прашања од другите членки. Ова е канцеларија или тело овластено да се справи со новите коментари на мерките за кои известува, да одговори на прашањата и да обезбеди релевантни информации и документи. До јануари 2017 год., 158 земји-членки ги доставиле своите информативни тела до СТО.[137] Некои земји успешно ја прошириле функцијата на своите информативни тела за да обезбедат услуги на своите владини агенции и индустрии. На пример, некои информативни тела имаат развиено системи базирани на веб, т.н. „Export Alert“ кои обезбедуваат релевантни информации за новите

[136] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_transparency_toolkit_e.htm
[137] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_transparency_toolkit_e.htm

регулативи на извозните пазари, често добиени од нотификациите од страна на другите земји-членки.[138]

Во ТБТ Спогодбата постојат и барања за објавување кои се создадени за објава на намерата на земја-членка на СТО да регулира и да обезбеди пристап до финалните текстови на регулативата. Во однос на техничките прописи и процедурите за испитување на усогласеноста, дури и пред нотификацијата, земјите-членки треба да објават оглас, најчесто во Службен весник, со наведување на својата намера да воведат одредена мерка - ова понекогаш се нарекува „рано известување“. Откако ќе се донесе финалната мерка, таа мора да биде објавена веднаш. Покрај тоа, земјите-членки треба да обезбедат разумен рок од минимум шест месеци, помеѓу објавувањето на мерката и нејзиното влегување во сила. Ова ѝ дава време на индустријата да се приспособи на новите услови.[139]

Исто така, постојат барања за објавување на нови стандарди. Одредбите за транспарентност на стандардите се утврдени во *Кодексот на добри практики* (Анекс 3) од ТБТ Спогодбата. Телата за стандардизирање мора: [140]

- да доставуваат до Секретаријатот на СТО дека подготвуваат стандарди;
- да ја објават програмата за работа на секои шест месеци со прецизирање на стандардите во фаза на подготовка и оние што се усвоени неодамна;
- да обезбеди период за коментари од најмалку 60 дена пред донесување на предлог-стандардот и
- веднаш да објавуваат усвоени стандарди.

Официјалната веб-страна на СТО, исто така, дава пристап до информации за ТБТ мерките. ТБТ ИМС е информатички систем, развиен од страна на Секретаријатот на СТО за да се олесни пристапот до информации поврзани со ТБТ.[141]

Дисциплините за транспарентноста што се опишани погоре, тесно се поврзани со работата на ТБТ Комитетот кој служи како платформа за дискусија на проблемите што можат да произлезат од размената на информации, согласно одредбите за транспарентност на ТБТ Спогодбата. Состаноците се отворени за сите земји-членки на СТО, а земјите што сакаат да се зачленат во СТО, можат да учествуваат како

[138] http://www.epingalert.org/en
[139] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_transparency_toolkit_e.htm
[140] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade* WTO Publications, Geneva, 2014, p. 27.
[141] http://tbtims.wto.org/

набљудувачи. Владите избираат нивни претставници за состаноците на ТБТ Комитетот. Генерално има три состаноци годишно, меѓутоа постојат специјални состаноци или работилници за да ги адресираат проблемите. Работата на ТБТ Комитетот вклучува две големи области: [142]

- **Преглед на специфичните мерки** - земјите го користат ТБТ Комитетот да разговараат за конкретни трговски проблеми - посебни закони, прописи или процедури што влијаат на нивната трговија. Можноста да се подигнат специфични трговски проблеми во една отворена, мултилатерална платформа составена во главно од технички експерти, е ефикасен начин за намалување на потенцијални трговски конфликти и
- **Зајакнување на примената** - земјите-членки разменуваат искуства за спроведување на ТБТ Спогодбата, со цел да ја направат нејзината примена поефективна и поефикасна. Дискусијата се води на повеќе теми, вклучувајќи ги и транспарентноста, стандардите, оценката за усогласеноста и добрата регулаторна практика. Со текот на годините, ТБТ Комитетот има развиено серија на одлуки и препораки со цел да се олесни примената на ТБТ Спогодбата.

*1.5.2.4. Еквивалентност или заемно признавање*

Заемното признавање е процес што води кон подготовка на меѓународен стандард и може да биде долго и скапо. Достигнувањето консензус за техничките детали може да одземе неколку години. Временскиот јаз помеѓу усвојувањето на меѓународните стандарди и нивната примена од страна на националните регулатори, исто така, може да биде значителен. Заради овие причини, со ТБТ Спогодбата преговарачите вовеле комплементарен пристап за техничка хармонизација, познат како еквивалентност. Техничките бариери во меѓународната трговија можат да бидат елиминирани, ако земјите-членки на СТО прифатат дека техничките прописи, различни од националните, ги исполнуваат истите цели на политиката без оглед на разликите. Овој пристап е содржан во член 2.7. од ТБТ Спогодбата.[143]

[142] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, pp. 27-29.
[143] Eun Sup Lee: *World Trade Regulation: International Trade under the WTO Mechanism*, Springer Science & Business Media, Berlin, 2012, p. 63.

Како пример за еквивалентност во врска со техничките мерки е признавањето од страна на Јапонија на американскиот стандард за органски земјоделски производи како релевантен јапонски стандард. Така, Јапонија дозволува влез на производите обележани според американскиот стандард. Со други зборови, Јапонија смета дека американскиот стандард и означувањето на производите го штити интересот на јапонските потрошувачи на истиот начин како националните стандарди и обичаи. Ваквите примери покажуваат дека заемното признавање може да доведе до исти резултати како хармонизацијата бидејќи бариерите се елиминирани и производите се прифатени како да ги исполниле националните прописи и покрај постоечките разлики во одделните национални прописи.[144]

Може да се заклучи дека, еквивалентоста или заемното признавање значи дека две или повеќе страни заемно ги прифаќаат правилата. Такво прифаќање е можно во ситуации кога разликите во националните регулаторни мерки се од таква природа што ја ограничуваат трговијата.[145] Класичен пример за концептот на заемно признавање е т.н. случајот *Кек* на ЕУ, што подразбира дека производ легално произведен во една земја членка на ЕУ мора да биде прифатен во друга земја-членка. Со пресудата на ЕСП во 1990-те воведена нова формула со која се овозможува определување дали национална мерка директно или индиректно ја попречува трговијата. Оваа формула ги дели националните мерки на два вида правила: првиот вид на национални мерки т.н. мерки кои се врзани за производот и вториот вид се поврзани со продажбата на производот. Мерките кои се врзани за производот се правила што воведуваат дополнителни барања покрај правилата наметнати од земјата на потекло. Овој вид на правила ја ограничуваат трговијата. Пивото Кек било забрането за продажба во Германија заради недостиг од состојки кои биле задолжителни за пиво во Германија. ЕСП пресудил дека овие мерки не се во согласност со Европското законодавство и ја ограничува трговијата меѓу земјите-членки.[146]

---

[144] Frode Veggeland, Christel Elvestad: *Equivalence and Mutual Recognition in Trade Arrangements*, Norwegian Agricultural Economics Research Institute, Oslo, 2004, p. 8.

[145] Frode Veggeland, Christel Elvestad: *Equivalence and Mutual Recognition in Trade Arrangements*, Norwegian Agricultural Economics Research Institute, Oslo, 2004, p. 8.

[146] S. R. Weatherill.: *After Keck: Some thoughts on how to clarify the clarification*, 33 CMLRev, 1996, p. 885.

### *1.5.2.5. Хармонизација преку меѓународни стандарди*

Хармонизацијата, воопшто, се дефинира како воспоставување, признавање и примена на заеднички мерки од страна на различни земји, каде претходно секој можел да има свој сет на барања. ТБТ Спогодбата не ја дефинира хармонизацијата, но важноста на меѓународните стандарди се содржани и признати во преамбулата. Во контекст на ТБТ Спогодбата, заложбите за хармонизација настануваат кога земјите-членки на СТО ги засноваат своите прописи, стандарди и процедури за оценка на усогласеноста на релевантни меѓународни стандарди, водичи или препораки или кога земјите-членки на СТО заемно ги признаваат мерките како еквивалентни.

Хармонизацијата може да донесе повеќе придобивки од: [147]

- олеснувањето на меѓународната трговија, бидејќи производите што се во согласност со истите стандарди можат да бидат прифатени пошироко, а производителите не треба однапред да ги одредуваат крајните дестинации за нивните производи, што резултира со помалку неоправдани ограничувања во трговијата;
- ширењето на технологијата отелотворено во производи и процеси;
- унапредување на ефикасноста бидејќи производителите не треба да создаваат различни производни процеси или дизајн и производство на производи во многу варијации за да се исполнат различни стандарди;
- намалување на трошоците за потрошувачите, кои можат да се споредуваат и избираат од поголем број на добавувачи;
- помош на владите во развојот на ТБТ мерки без да има потреба од научни докази или политики за заштита. Тие можат да ги користат заклучоците на меѓународното тело за стандардизација и
- олеснување на производството и условите за трговија на производителите, увозниците или извозниците, особено од земјите во развој кои се соочуваат со повеќе финансиски ограничувања за да се приспособат на барањата на пазарот на извоз, со што се намалуваат пречките на меѓународната трговија.

[147] World Trade Organization: *Detailed Presentation of the Harmonization Principle in the TBT Agreement*, WTO, Geneva, 2015, p. 5.
https://ecampus.wto.org/admin/files/Course_385/Module_1600/ModuleDocuments/TBT_Harm-L2-R1-E.pdf

Хармонизацијата е неопходна за поврзување и компатибилност на делови од производи, како на пр., делови за телекомуникациска опрема или делови за автомобили. Недостатокот на техничка компатибилност може да создаде бариери во меѓународната трговија. На пример, телевизори погодни за американскиот пазар нема да можат да се продаваат во Европа заради различните формати на емитување на боја (НТСЦ против ПАЛ или СЕКАМ). Или, патничките автомобили за да можат да влезат на пазарот на Велика Британија или Австралија мора да се приспособат за возење на левата страна. Трошоците за приспособување на одреден производ за повеќе пазари создава огромни трошоци. Затоа, повеќе години експертите работат на меѓународно хармонизирање на стандардите.[148]

Хармонизацијата е централна дисциплина во ТБТ Спогодбата и се артикулира во права и обврски на земјите-членки на СТО. Трите главни барања се: [149]

- Земјите-членки на СТО и телата за стандардизирање треба да употребуваат меѓународни стандарди или релевантни делови од нив, како основа за нивните технички прописи и стандарди, но и меѓународните водичи и препораки како основа за своите постапки за испитување на усогласеноста (членови 2.4., 5.4. и Анекс 3, став Ф);
- Земјите-членки на СТО и телата за стандардизирање треба да учествуваат, во границите на своите можности, во подготовката на меѓународни стандарди, водичи и препораки од меѓународните тела за стандардизирање (членови 2.6., 5.5. и Анекс 3, став Х);
- Телата за стандардизирање ќе вложат максимални напори да се избегне дуплирањето на работата на другите тела за стандардизирање, вклучувајќи меѓународни и регионални тела за стандардизирање (Анекс 3 став Х).

ТБТ Спогодбата ги охрабрува земјите-членки на СТО да употребуваат релевантни меѓународни стандарди, водичи или препораки, како основа за нивните регулативи и стандарди (членови 2.4., 5.4., Анекс 3 и параграф Ф). Како што беше споменато погоре, оваа дисциплина е зајакната со претпоставката дека техничкиот пропис нема да создаде непотребна пречка за меѓународната трговија, доколку е изготвен во согласност со релевантни меѓународни стандарди (член

[148] OECD: *The Impact of Regulations on Agro-Food Trade The Technical Barriers to Trade (TBT) and Sanitary and Phytosanitary Measures (SPS) Agreements* OECD Publishing, Paris, 2004, p. 124.
[149] Rüdiger Wolfrum, Peter-Tobias Stoll, Anja Seibert-Fohr: *WTO: Technical Barriers And Sps Measures* Martinus Nijhoff Publishers, Boston, 2007, p. 244.

2.5). Меѓутоа, хармонизацијата врз основа на меѓународни стандарди не може да биде пожелна во сите контексти заради различните национални преференции и околности. ТБТ Спогодбата ја предвидува можноста дека некои меѓународни стандарди не можат да бидат ефикасни или соодветни во одредени случаи (на пример, поради климатски, географски или технолошки причини) со што земјите-членки на СТО можат да одлучат да не се користи стандард доколку е неефикасен или несоодветен за исполнување на целта на јавната политика. ТБТ Спогодбата, исто така, препознава дека од земјите во развој не треба да се очекува да ги користат меѓународните стандарди што не се соодветни за нивниот развој, финансиски и трговски потреби (член 12.4.).[150]

Зошто се промовира употребата на меѓународни стандарди? Кога технички барања се разликуваат од пазар до пазар, трговците мора да се соочат со трошоците на двете земји за адаптација на производот или редизајн и оценка на усогласеноста поврзани со секој пазар на кој сакаат да влезат. Ова може да ги раздели пазарите, да ја попречува конкуренцијата и да ја намали меѓународната трговија. Меѓународните стандарди можат да им помогнат на земјите да ги надминат овие проблеми. Со обезбедување на компатибилност помеѓу земјите и пренесување на информациите на потрошувачите поврзани со производите што се произведени во странство или со процесите извршени во друга земја, меѓународните стандарди можат да генерираат економии од обем, ефикасност во производството, намалување на трошоците за трансакциите и олеснување на меѓународната трговија.[151]

ТБТ Спогодбата ги охрабрува земјите да употребуваат меѓународни стандарди за нивните национални прописи или да употребуваат барем дел од нив. Така, техничките прописи што се во согласност со релевантни меѓународни стандарди нема да предизвикаат бариера во меѓународната трговија. Истите својства важат и за процедурите за оценка на усогласеноста, доколку националните процедури за оценка на усогласеноста се водат според меѓународни препораки или водичи издадени од меѓународни органи за стандардизација. ТБТ Спогодбата, исто така, ги охрабрува земјите да учествуваат во работата на телата за меѓународна стандардизација, со цел да ги отсликаат спецификите на државите и трговските интереси (член 2.6).[152] Примената и

[150] https://www.wto.org/english/tratop_e/tbt_e/tbt_info_e.htm
[151] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 22.
[152] https://www.wto.org/english/res_e/booksp_e/analytic_index_e/tbt_01_e.htm

спроведувањето на меѓународни стандарди може да бара технички и финансиски ресурси, што може да бидат над можностите за земјите во развој.

**Табела 1.3**: Меѓународни стандарди

| **Технички прописи (член 2.4.)** |
| --- |
| Каде што се потребни технички прописи и постојат релевантни меѓународни стандарди или нивното завршување е неминовно, земјите-членки на СТО треба да ги користат нив или релевантни делови од нив како основа за нивната техничка регулатива, освен кога таквите меѓународни стандарди или релевантни делови ќе бидат неефикасни или несоодветни за исполнување на легитимната цел која се следи. |
| **Процедури за оценка на усогласеноста (член 5.4.)** |
| Во случаите каде е потребно позитивно уверение дека производите се во согласност со техничките прописи и стандарди и релевантни водичи или препораки издадени од меѓународните тела за стандардизација, земјите-членки на СТО треба да осигураат дека органите на централната власт ги користат нив или релевантни делови од нив, како основа за нивните процедури за оценка на усогласеноста, освен во случаите каде водичите или препораките или релевантни делови од нив се несоодветни за некои членки, меѓу другите такви причини се: национални безбедносни одредби, спречување на измамнички практики, заштита на човековото здравје или безбедност, заштита на животните и растенијата, заштита на животната средина, основни климатски или други географски фактори, основни технолошки и инфраструктурни проблеми. |
| **Стандарди (параграф Ф на Анекс 3)** |
| Онаму каде што постојат меѓународни стандарди, телото за стандардизација би требало да ги употребува нив или релевантни делови од нив. Меѓународните стандарди се користат како основа за стандардите што се развиваат, освен кога таквите меѓународни стандарди или релевантни делови ќе бидат неефикасни или несоодветни. |

**Извор:** Nicholas Moussis: *Access to European Union law, economics, policies*, Intersentia, Rixensart, 2011, p. 45

Меѓутоа, во ТБТ Спогодбата не постои листа на меѓународни тела за стандардизација, а водич за нивната работа може да се пронајде во одлуката донесена од страна на ТБТ Комитетот во 2000 год. Со оваа

одлука, ТБТ Комитетот, исто така, поставил принципи и процедури што треба да бидат почитувани кога ќе се разгледуваат меѓународни стандарди, водичи и препораки.[153]

### 1.5.3. Меѓународни тела за стандардизација

Активностите на меѓународните тела за стандардизација имаат најголем ефект врз трговијата, посебно кај индустриските стоки. Така на пример, Меѓународната организација за стандардизација има усвоено над 9 600 меѓународни стандарди што ги покриваат скоро сите технички полиња. Водечка улога во креирањето меѓународни стандарди имаат: [154]

- Кодексот за храна (Codex Alimentarius);
- Меѓународната организација за стандардизација (International Standardization Organization - ISO);
- Меѓународната електротехничка комисија (International Electrotechnical Commission - IEC);
- Меѓународната телекомуникациска унија (International Telecommunication Union - ITU);
- Економската комисија на ОН за Европа – УНЕЦЕ.

#### *1.5.3.1. Codex Alimentarius*

На почетокот на 1960-те, Организацијата за храна и земјоделство (ФАО) на ОН и Светската здравствена организација (СЗО) ја препознале важноста за развивање меѓународни стандарди за храна, со цел заштита на јавното здравје и минимизирање на нарушувањето на меѓународната трговија со храна. СЗО и ФАО основале заедничка програма за стандарди за храна, а била основана и Комисијата Codex Alimentarius, која требало да ја администрира програмата. Членството во Комисијата е отворено за сите земји-членки и асоцирани членки на СЗО и ФАО, а до денес има вкупно 175 земји-членки. Оваа Комисија развива стандарди преку консултативни механизми со владите на земјите-членки.[155]

Основачите на Комисијата Codex Alimentarius биле загрижени за заштитата на здравјето на потрошувачите и обезбедување на фер практики во трговијата со храна. Тие сметале дека и двете цели можат

---

[153] http://www.trade.gov/td/standards/International%20Policy.htm

[154] OECD: *The Impact of Regulations on Agro-Food Trade The Technical Barriers to Trade (TBT) and Sanitary and Phytosanitary Measures (SPS) Agreements*, OECD Publishing, Paris, 2004, p. 124.

[155] https://www.wto.org/english/thewto_e/coher_e/wto_codex_e.htm

да се постигнат доколку земјите ги хармонизираат нивните прописи за храна и да усвојат меѓународно договорени стандарди. Преку хармонизацијата, земјите предвидувале дека ќе се намалат бариерите и прехранбените производи ќе се движат послободно меѓу земјите, што ќе биде од корист за земјоделците. Предноста од постоење на универзално прифатени стандарди за храна за заштита на потрошувачите била призната од страна на меѓународните преговарачи во Уругвајската рунда. И ТБТ и СПС Спогодбите охрабруваат меѓународна хармонизација на стандардите за храна.[156]

Codex Alimentarius е комисија што ги зема предвид научните факти, составена од независни експерти и специјалисти. Низ годините, Codex Alimentarius има развиено повеќе од 200 стандарди што опфаќаат преработена, делумно преработена или непреработена храна за продажба; над 40 хигиенски и технолошки кодекси на однесување; оценува преку 1000 прехранбени адитиви и 54 ветеринарни лекови; поставува повеќе од 3000 максималните нивоа на остатоци од пестициди и утврдува повеќе од 30 водичи за загадувачи.[157]

Codex Alimentarius е набљудувач во ТБТ Комитетот и една од трите сестрински организации под СПС Спогодбата.

### *1.5.3.2. Меѓународна организација за стандардизација - ИСО*

Меѓународната организација за стандардизација - ИСО официјално започнала со работа во 1947 год. ИСО е невладина организација и преставува мрежа од институти за национални стандарди на 161 земја. ИСО има свој Централен секретарјат во Женева, кој го координира системот. Целта на ИСО е да промовира меѓународни индустриски и комерцијални стандарди. Годишно над 50000 експерти учествуваат во развивање на ИСО стандарди.[158]

ИСО-стандардите се доброволни и не постои законско овластување за задолжителна примена. Одреден процент на ИСО-стандарди, главно оние што се занимаваат со здравјето, безбедноста или животната средина, се усвоени во некои земји како дел од нивната регулаторна рамка или се наведени во законодавството и служат како техничка основа. ИСО-стандардите се развиени од страна на техничките комитети што се состојат од експерти од индустрискиот, техничкиот и бизнис секторот, кои ги побарале, а потоа ги ставиле во употреба.

---

156 https://www.wto.org/english/thewto_e/coher_e/wto_codex_e.htm
157 https://www.wto.org/english/thewto_e/coher_e/wto_codex_e.htm
158 http://www.iso.org/iso/home/about.htm

ИСО-стандардите и меѓународните стандарди, воопшто, се инструмент за олеснување на меѓународната трговија. ИСО има објавено повеќе од 21 000 меѓународни стандарди и поврзани документи што ја покриваат речиси секоја индустрија, од технологијата до безбедноста на храната, земјоделството и здравството. ИСО стандардите влијаат на сите и секаде. Целото портфолио од ИСО стандарди е наведено во ИСО каталог кој е достапен онлајн.[159]

Ползата од ИСО стандардите е огромна. Тие гарантираат дека стоките и услугите се безбедни, сигурни и со добар квалитет. За бизнисот, тие се стратешки алатки кои ги намалуваат трошоците преку намалување на грешките и ја зголемуваат продуктивноста. Тие им помагаат на компаниите да влезат на нови пазари, ја олеснуваат трговијата и овозможуваат фер глобална трговија.[160]

Главните производи на ИСО се меѓународните стандарди. ИСО стандардите се технички договори, кои обезбедуваат рамка за компатибилна технологија во светот. ИСО, исто така, објавува технички извештаи, технички спецификации, јавно достапни спецификации, технички поправки и водичи. Денес постојат следните групи ИСО стандарди: [161]

- ИСО 9001 - меѓународни стандарди за квалитет;
- ИСО 27001 - меѓународни стандарди за информатичка технологија;
- ИСО 14001 - меѓународни стандарди за животната средина;
- БС ОХСАС 18001 - меѓународни стандарди за здравство и безбедност;
- БС ЕН 15713 - меѓународни стандарди за безбедно уништување на доверливи материјали;
- ИСО 17100 - меѓународни стандарди за превод;
- ИСО 22301 - меѓународни стандарди за бизнис континуитет;
- ИСО 50001 - меѓународни стандарди за енергија.

Меѓународната организација за стандардизација, исто така, е набљудувач во ТБТ Комитетот.

[159] http://www.iso.org/iso/home/about.htm
[160] http://www.iso.org/iso/home/about.htm
[161] http://www.iso.org/iso/mss-list

### *1.5.3.3. Меѓународна електротехничка комисија - ИЕК*

Меѓународната електротехничка комисија (ИЕК) е водечка меѓународна организација која издава меѓународни стандарди врз основа на консензус и управува со системи за испитување на усогласеноста за електричните и електронските производи, системи и услуги, општо познати како електротехнологија. Основната цел на ИЕК е развивање на меѓународни стандарди со кои ќе се олесни меѓународната трговија преку елиминирање на техничките бариери во трговијата, што ќе доведе до ширење на нови пазари и економски раст.[162]

ИЕК официјално била формирана во 1906 год. во Лондон, каде била воспоставена Централна канцеларија. Во 1948 год. седиштето на ИЕК било префрлено во Швајцарија. ИЕК подготвува и објавува меѓународни стандарди за сите електрични, електронски и сродни технологии. Овие служат како основа за национална стандардизација и како водич при изработка на меѓународните тендери и договори. Преку своите членови, ИЕК промовира меѓународна соработка за сите прашања од областа на електротехничката стандардизација и поврзани работи со неа, како што се процедурите за испитување на усогласеноста со стандардите во горенаведените области. Повелбата на ИЕК ги офаќа сите електро-технологии, вклучувајќи ги: електрониката, магнетиката и електромагнетиката, електроакустиката, мултимедиите, телекомуникацијата, производството и дистрибуцијата на енергија, како и сите поврзани општи дисциплини, како што се: терминологијата и симболите, електромагнетната компатибилност, мерењето и перформансите, дизајнот и развојот, безбедноста и животната средина.[163]

Меѓународната електротехничка комисија – ИЕК, исто така, е набљудувач во ТБТ Комитетот.

### *1.5.3.4. Меѓународна телекомуникациска унија - ИТУ*

Меѓународната телекомуникациска унија – ИТУ, е специјализирана агенција на ОН за информациски и комуникациски технологии (ИКТ) со седиште во Женева. ИТУ е организација базирана на јавно-приватно партнерство и во моментот има 193 земји-членки и околу 800 субјекти од бизнис секторот и академски

[162] http://www.iec.ch/about/activities/?ref=menu

[163] http://www.iec.ch/about/values/vision.htm

институции. ИТУ била основана врз принципот на меѓународна соработка помеѓу владите (земјите-членки) и приватниот сектор (членови, соработници и академиите). ИТУ е пример за глобален форум преку кој засегнатите страни работат кон консензус за широк спектар на прашања што влијаат врз ИКТ-индустријата.[164]

Главните дејности на ИТУ се: развој на технички стандарди што обезбедуваат беспрекорна интерконекција на мрежите и технологиите, распределување на глобалниот радио-спектар и сателитските орбити и стремеж кон подобрување на пристапот до ИКТ во недоволно развиените заедници во светот.[165]

Процесот за поставување стандарди во ИТУ е преку трите сектори: радиокомуникација, телекомуникациска стандардизација и развој на телекомуникациите. Овие сектори работат преку конференции и состаноци, каде што земјите-членки преговараат за договори што служат како основа за функционирање на глобалните телекомуникациски услуги.[166]

#### *1.5.3.5. Економската комисија на ОН за Европа - УНЕЦЕ*

Економската комисија на ОН за Европа – УНЕЦЕ, била формирана во 1947 год. со цел да ја охрабри економската соработка помеѓу нејзините земји-членки. Оваа комисија е една од петте регионални комисии што се под административна надлежност на ОН. УНЕЦЕ има 56 земји-членки, а покрај земјите од Европа ги вклучува и Канада, Израел, САД и Централно-азиските републики. Секретаријатот на УНЕЦЕ е лоциран во Женева. Главната цел на УНЕЦЕ е да промовира пан-европска економска интеграција. Во активностите на УНЕЦЕ се вклучени преку 70 професионални организации и други невладини организации.[167]

Програмата на УНЕЦЕ за развој на трговијата се фокусира на следните клучни области: [168]

- Развој и одржување на ефикасни меѓународни инструменти за трговија, норми, стандарди и препораки како одговор на потребите на глобалната економија;
- Намалување на бариерите за трговија со стоки и услуги во сите земји, а посебно во земјите-членки на УНЕЦЕ, преку поголема

[164] https://www.itu.int/en/about/Pages/default.aspx
[165] https://www.itu.int/en/about/Pages/default.aspx
[166] https://www.itu.int/en/about/Pages/default.aspx
[167] https://www.unece.org/mission.html
[168] United Nations. Economic Commission for Europe: *Sharing the Gains of Globalization in the New Security Environment: The Challenges to Trade Facilitation*, United Nations Publications, Geneva, 2003, p. 320

примена на меѓународните и нормите на УНЕЦЕ, стандардите, инструментите и препораките, особено за олеснување на трговијата;

- Унапредување на развојот на трговската политика преку обезбедување на меѓународна платформа за размена на мислења, особено во корист на земјите со економии во транзиција. Примерите вклучуваат трговска безбедност, европската интеграција и одржлив развој.

УНЕЦЕ има активна улога во развојот на регионалните стандарди за земјоделски производи што се широко прифатени од страна на земјите-членки на ЕУ. УНЕЦЕ има развиено стандарди за свежо овошје и зеленчук, суво овошје, семиња, млади компири, месо, производи од јајца и сечено цвеќе. Иако УНЕЦЕ поставува регионални стандарди, важно е тие стандарди да се знаат доколку одредена земја извезува на европските пазари бидејќи ЕУ и други европски земји се потпираат на стандардите за квалитет и стандардите што се однесуваат на возила развиени од УНЕЦЕ.[169]

Стандардите на УНЕЦЕ се поставуваат со консензус на меѓународни состаноци на кои се присутни експерти од земјите на ОН и организации-набљудувачи. Доколку не се постигне консензус за одреден стандард, се препорачува пробен период до три години. УНЕЦЕ, исто така, има и работна група за регулаторна соработка и политики за стандардизација, која е меѓувладина група експерти ангажирана за обезбедување на форум за дебата за прашања од интерес на Владата, изработка на препораки и добри практики за различни прашања на политиката во врска со техничките прописи, стандардизација, испитување на усогласеноста (лаборатории за тестирање, сертифицирање итн.), акредитација, надзор на пазарот, квалитет / системи за управување со животната средина и метрологија.[170]

### 1.5.4. Проблеми и спорови поврзани со ТБТ Спогодбата

Министерската декларација од Доха во 2001 год. им дала мандат на земјите-членки на СТО да преговараат за намалувањето на царините и на нецаринските бариери во меѓународната трговија со индустриски

[169] World Trade Organization: *Detailed Presentation of the Harmonization Principle in the TBT Agreement*, WTO, Geneva, 2015, p. 17.
[170] World Trade Organization: *Detailed Presentation of the Harmonization Principle in the TBT Agreement*, WTO, Geneva, 2015, p. 18.

стоки. Овие преговори се одвиваат во рамките на преговарачката група за неземјоделски производи - НАМА (NonAgricultural Market Access).[171] Во областа на нетрговските бариери, каде што работата е во тек од 2002 год., неколку препораки се однесуваат на спроведувањето на ТБТ Спогодбата. Некои од овие предлози покриваат одредени сектори (текстил, електроника, автомобили, хемикалии), додека други се однесуваат на дисциплини кои имаат влијание врз сите производи (транспарентност, оценка на усогласеноста и меѓународни стандарди). Во текот на преговорите се појавиле повеќе проблеми поврзани со примената на ТБТ Спогодбата произлегле. Неколку ќе бидат наведени во овој труд.

Некои земји-членки на СТО се обиделе да промовираат одредени тела за стандардизирање како релевантни меѓународни тела за стандардизирање согласно ТБТ Спогодбата. Според тие земји, на овој начин требало да се олесни регулаторната прекугранична конвергенција. Другите членки се спротивставиле на воспоставувањето на меѓународни тела за стандардизирање, нагласувајќи дека самиот стандард треба да биде во фокусот на вниманието, а не органот што го поставува.[172]

Некои членки предложиле да се зајакне транспарентноста преку промовирање на нотификациите на сите прописи кои имаат значително влијание врз трговијата, а не само оние што не се базираат на меѓународните стандарди. Други членки веруваат дека ова ќе предизвика голем товар на телата за нотификација. Друг предлог е да се прошират или да се разјаснат обврските за нотификација, со цел да се покријат повеќе аспекти на циклусот за нотификација, како што се почетокот, т.е. намерата за нотификација, или крајот, т.е. финалниот усвоен текст.[173]

---

[171]: https://www.wto.org/english/tratop_e/dda_e/dohaexplained_e.htm

[172] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 32.

[173] World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 32.

**Табела 1.4**: Спорови каде наодите се фокусирани на ТБТ Спогодбата

| Предмет на спор | Жалител | Период |
|---|---|---|
| *САД – ароматизирани цигари* Биле засегнати мерките на САД кои ги опфаќале производството и продажбата на ароматизирани цигари | Индонезија | април 2010 |
| *ЕУ – производи од фока* Биле засегнати мерките на ЕУ со кои се забранувало увоз и реклама на производи од фока | Канада и Норвешка | ноември 2009 |
| *САД – (Certain Country of Origin Labelling) барања* Биле засегнати барањата на САД за обележување на земјата на потеклото | Мексико и Канада | декември 2008 |
| *САД – туна* Биле засегнати мерките на САД кои ги опфаќале увозот, рекламата и продажбата на туна и производи од туна | Мексико | октомври 2008 |
| *ЕУ – сардини* Биле засегнати мерките на ЕУ со кои се регулирала трговијата со сардини | Перу | март 2001 |

**Извор**: World Trade Organization: *The WTO Agreements Series Technical Barriers to Trade*, WTO Publications, Geneva, 2014, p. 33

Има само пет спорови започнати во СТО во кои значаен дел од наодите биле поврзани со ТБТ Спогодбата. Од формирањето на СТО било постапено по 49 барања за прекршување на ТБТ Спогодбата, меѓутоа многу од нив не биле спроведени до извештај или жалбена постапка, затоа што многу од случаите биле решени на билатерално ниво, а во другите органи на СТО не биле надлежни да решаваат по прекршување на ТБТ Спогодбата. Петте случаи што се однесуваат на ТБТ Спогодбата се вклучени во Табела 1.4.

### 1.5.5. Главни разлики меѓу СПС и ТБТ Спогодба

Опсегот на ТБТ и на СПС Спогодбата е различен. СПС Спогодбата ги опфаќа сите мерки чија цел е заштитата, без разлика дали се тие и технички барања. Овде спаѓаат: [174]

- човековото или здравјето на животните од ризици што се пренесуваат од храна;
- човековото здравје од ризици од животински или растителни болести;
- здравјето на животните и растенијата од штетници и болести.

ТБТ Спогодбата ги покрива сите технички прописи, доброволни стандарди и процедурите за да се осигура дека се постигнати прописите и стандардите, освен кога тие се санитарни или фитосанитарни мерки како што е дефинирано во СПС Спогодбата.

ТБТ Спогодбата може да покрива било кој производ, од уреди за заштита на автомобили или уреди за заштеда на енергија до картони за храна. Како примери за ТБТ мерки што се однесуваат на заштитата на човековото здравје можат да се наведат фармацевтските рестрикции или означувањето на цигарите.[175]

Санитарните или фитосанитарните мерки можат да се воведат само до степен потребен за да се заштити здравјето на луѓето, животните и растенијата, врз основа на научни информации. Владите можат да воведат ТБТ прописи кога е неопходно да се исполнат некои цели, како што се националната безбедност или заштитата од измами. Бидејќи обврските што владите ги прифатиле се разликуваат врз основа на двете спогодби, многу е важно да се знае дали мерката е санитарна или фитосанитарна или, пак, мерката е предмет на ТБТ Спогодбата.[176]

[174] WTO: *The WTO Agreements Series Sanitary and Phytosanitary Measures*, WTO, Geneva, 2010, p. 15.
[175] WTO: *The WTO Agreements Series Sanitary and Phytosanitary Measures*, WTO, Geneva, 2010, p. 15.
[176] WTO Secretariat: *How to apply the transparency provisions of the SPS Agreement*, WTO, Geneva, 2002, p. 69.

**Табела 1.5**: Разлики помеѓу СПС и ТБТ Спогодбите

| | **СПС Спогодба** | **ТБТ Спогодба** |
|---|---|---|
| **Сличности** | - Барање дека мерката не треба да биде порестриктивна од потребата да задоволи легитимна цел;<br>- Основни обврски за недискриминација;<br>- Охрабрување за употреба на меѓународни стандарди за да се промовира хармонизација;<br>- Барања за претходна нотификација на предложени мерки и создавање на точки за информирање (барања за транспарентност);<br>- Специјален третман на земјите во развој и најмалку развиените земји-членки. | |
| **Разлики** | **Рамка на покриеност** | |
| | Сите мерки чија цел е да се заштити животот или здравјето на луѓето или животните од ризици од храна; здравјето на луѓето од болести кои ги предизвикуваат животните или растенијата; животните и растенијата од штетници или болести и териториите на земјите-членки од штетници. | Сите технички прописи, стандарди и процедури за оценка на усогласеноста кои се употребуваат во трговијата со стоки, на сите земјоделски и индустриски производи. Санитарните и фитосанитарните мерки, како што се дефинирани во СПС Спогодбата, се исклучени од оваа рамка на покриеност. |
| | **Цели** | |
| | Ограничена листа на цели: можат да се употребат само до степен потребен за да се заштити здравјето на луѓето, животните или растенијата од ризици предизвикани од храна, болести предизвикани од животни или растенија и од штетници. | Неограничена листа на легитимни цели: можат да се употребат за да се задоволи легитимна цел, вклучувајќи го заштита на човековото здравје или безбедност, заштита на човековата околина или заштита од измамнички практики. |
| | **Поврзаност со меѓународни стандарди** | |
| | **СПС Спогодба** | **ТБТ Спогодба** |
| | Земјите-членки на СТО се задолжени да употребуваат меѓународни стандарди, освен во случаите кога ќе покажат научен доказ заснован на анализа на ризикот. | Земјите-членки на СТО имаат должност да ги засноваат нивните технички прописи на меѓународни стандарди, осбен кога релевантен меѓународен стандард не е соодветен или не е ефикасен за да задоволи легитимна цел. |

**Извор**: Nguyen Anh Thu, Dang Thanh Phuong: *Study on sanitary phytosanitary measures (SPS) and technical barriers to trade (TBT) faced by Vietnamese exporters in major export markets* MUTRAP, Ha Noi, 2014, p. 10-11

Заедничкото на двете спогодби е целта да се спречат непотребните бариери во трговијата, но правата и обврските што произлегуваат од нив се сосема различни. Според СПС Спогодбата можат да се изречат мерки само до степен потребен за заштита на животот или здравјето на луѓето засновани на научни факти. ТБТ Спогодбата, пак, дозволува воведување на технички прописи за да се исполнат различни легитимни цели, вклучувајќи ги националната безбедност, спречување на измамничките практики, заштитата на здравјето или заштитата на животната средина. Во суштина СТО прифаќа дека владите ќе наметнат технички барања за широк спектар на причини, а ТБТ Спогодбата им дозволува на владите да воведат технички барања.[177]

Повеќето мерки со кои се контролираат човековите болести ѝ припаѓаат на ТБТ Спогодбата, освен во случаите кога тие се однесуваат на болестите на растенија или на животни. За храната повеќето барања за означување, нутриционистичките информации и квалитетот и прописите за пакување не се санитарни или фитосанитарни мерки, па затоа се опфатени со ТБТ Спогодбата. Едновремено пак, прописите што се однесуваат на микробиолошката загаденост на храната, дозволениот праг на пестициди и идентификација на дозволената доза адитиви во храната спаѓаат во СПС Спогодбата. Некои барања за пакување или означување што директно се однесуваат на заштита на храната, исто така се опфатени со СПС Спогодбата.[178]

СПС Спогодбата се однесува на тесно дефинирана рамка на мерки за заштита на здравјето, а барањата за овие мерки се многу ригорозни, односно мора да се засновани на научни принципи. ТБТ Спогодбата, пак, се однесува на широк спектар технички барања и единствено забележува дека достапните научни информации се едни од битните елементи при проценката на ризиците. Некои од овие технички барања се воведени за здравствени или заштитни цели, а други се воведени за да се стандардизираат производите со цел обезбедување на квалитет или за да се избегне штета за потрошувачот. Во овие случаи научната информација може да биде помалку релевантна за процена на ризикот, за разлика од на пример, новата технологија.[179]

Иако и двете спогодби имаат заеднички елементи вклучувајќи основни обврски за недискриминација или слични барања за претходна

[177] http://www.armeconomist.com/lecture/wto/11sps/sps.html

[178] SAARC TPN: *Non-tariff Measures and Non-tariff Barriers in the SAARC Region*, Working Group Human Capacity Development, New York, 2016, p. 128.

[179] Nguyen Anh Thu, Dang Thanh Phuong: *Study on sanitary phytosanitary measures (SPS) and technical barriers to trade (TBT) faced by Vietnamese exporters in major export markets* MUTRAP, Ha Noi, 2014, p. 11.

информација за предложените мерки или формирањето на информативните тела, голем број суштински правила се различни. На пример, двете спогодби поддржуваат употреба на меѓународни стандарди. Сепак, во СПС Спогодбата единственото оправдување за некористење на стандардите за безбедност на храната и за здравствена заштита на животните и на растенијата се научни аргументи што произлегуваат од проценката на потенцијалните здравствени ризици. Спротивно на ова, според ТБТ Спогодбата, владите можат да одлучат дали меѓународните стандарди не се соодветни за други причини, вклучувајќи ги фундаменталните технолошки проблеми или географски фактори.[180]

## 1.6. Еколошки бариери

Во мултилатералната трговија постојано се појавуваат нови прописи и стандарди. Пример за ова се еколошките стандарди. Со еколошките стандарди се наметнуваат нови трошоци за претпријатијата, што води до неконкурентност на светскиот пазар. Денес, развиените земји многу стриктно ги наметнуваат прописите околу екологијата, а од страна на земјите во развој ова е толкувано како нова бариера во трговијата.

Секоја држава има право да носи прописи за заштита на својата животна околина. Со текот на времето многу земји усвоиле национални прописи за заштита на човековата околина. Овие прописи генерално се усвоени од страна на развиените земји. За разлика од нив, во посиромашните земји не постојат еколошки прописи, што предизвикува проблеми со извозот од овие земји во поразвиените земји поради строгите прописи за заштита на човековата околина. Токму поради тоа, овие прописи може да претставуваат нетрговска бариера.

Еколошките прописи и стандарди се задолжителни и се преточени во законски норми. Ваквите прописи и стандарди се на ниво на технолошкиот развој на одредена земја и затоа е многу тешко да бидат исполнети од страна на земјите во развој. За да ги извезат производите во развиена земја, тие мора да одговараат на барања на еколошките прописи и стандарди. Иако еко-етикетирањето е помалку рестриктивна бариера од еко-прописите и стандардите, сепак тоа сѐ уште има влијание врз трговијата врз основа на нивната содржина, обемот и природата. Барањата за етикетирање се разликуваат од пазар до пазар, што предизвикува потешкотии кај производителите при исполнување

[180] Francesco Francioni: *Environment, Human Rights and International Trade* Hart Publishing, Oxford, 2001, p. 67.

на таквите барања, потенцирани кај земјите во развој и особено кај најмалку развиените земји.[181]

Еколошките бариери се вбројуваат во технички бариери бидејќи подразбираат исполнување на одредени технички спецификации и почитување на технички стандарди. Еколошките бариери генерално вклучуваат: [182]

- Еколошки технички стандарди што се задолжителни и преточени во законски норми, што го ограничуваат увозот на странски производи кои не се усогласени со еколошките стандарди;
- Еко-ознаки кои се наоѓаат во вид на слика на етикетата или пакувањето, со што се укажува на потрошувачите дека производот не ја загадува околината и не е штетен по човековото здравје. Недостигот на ваква ознака значи забрана за влез на странскиот пазар;
- Еко-пакување со кое се докажува дека производот е безопасен за животната средина и луѓето и може да се рециклира;
- Еколошки карантин системи што се изградени како резултат на модерната технологија и наука. Мерките од овие системи се строги, тешки и сложени. Овие системи се базираат на заштитата на човековата околина и луѓето и во многу земји се особено развиени во согласност со строгите еколошки и технички стандарди и се проследени со многу инспекции. Затоа, може да се идентификуваат како нови еколошки бариери.

Колку се силно рестриктивни еколошките бариери може да се види од истражувањето во кое било пронајдено дека од 4917 набљудувани производи, 3746 биле под влијание на еколошките бариери, а останатите 1171 не се соочиле со никаква бариера. Овие 3746 производи сочинувале 88% од светската трговија со стоки во 1999 год., а вкупниот светски увоз на овие производи бил 669 милијарди долари. Некои производи се директно погодени од употребата на еколошки бариери. Во најпогодените производи се вбројуваат: земјоделските култури, растенијата, сечените цвеќиња, обработеното телешко месо, автомобилите, камионите, дрвото, природниот гас, лековите и телефонските апарати. Еколошките бариери се најмногу развиени и користени во развиените земји како САД, Јапонија и ЕУ. [183]

---

[181] CDP: *Environment related trade barriers and the WTO,* CDP working paper 77, Dhaka, 2009, p. 8.
[182] http://chinawestproducts.com/07/28/green-trade-barrier-on-china-agricultural-products-a/
[183] L.Fontagne, F.V.Kirchback, M.Mimouni: *A First assessment of Environment-related trade barrier,* CEPII, Paris, 2001, p. 13.

# ГЛАВА II АДМИНИСТРАТИВНИ БАРИЕРИ

## 2.1. Дефинирање на административните бариери

Административните бариери ги сочинуваат различни неформални политики и практики кои, откако ќе се додадат на формално воведените бариери, значително го ограничуваат увозот, а го поттикнуваат извозот. Овие мерки ги сочинуваат различни бирократски процедури, како на пример: претерано сложената царинска процедура, неоправдано долго задржување на транспортните возила на граничните премини, инсистирање за приложување на одредени документи или сертификати што се издаваат многу бавно и ненавремено од страна на надлежните органи, предолга процедура на прегледување на формалната страна на приложената документација и сл.[184] На овој начин се создава протекционистички ефект против странската конкуренција.

Многу е важно да се идентификуваат административните бариери, затоа што тие се многу силна пречка во меѓународната трговија. Административните бариери се најзначајни нетрговски бариери. Во минатото не биле идентификувани како такви, сѐ до моментот кога бил направен обид за воспоставување фер-правила во меѓународната трговија. Со самото регулирање во мултилатералниот трговски систем, земјите многу тешко можеле да ги заобиколат правилата на СТО. Развиените земји сѐ помалку сакале целосна либерализација, па така почнале да ги усложнуваат процедуралните правила при преминот на странските стоки преку националните граници или да ги одолговлекуваат административните процедури внатре во државата, што резултирало со поставување на нови нетрговски бариери т.н. административни бариери. Откако овие бариери ќе ги дополнат останатите, надворешната трговија станува многу потешка. Некои од нетрговските бариери се опфатени од страна на разни мултилатерални трговски правила, како што се техничките бариери во трговијата, па затоа административните бариери во трговијата добиле многу поголемо внимание.

Исполнувањето на техничките мерки создава потешкотии за трговците. Иако тоа може да биде заради строгите технички прописи со кои и увозниците и извозниците треба да се усогласат, многу поголеми потешкотии можат да произлезат од надворешни фактори

[184] Ирена Кикеркова: *Меѓународна економија,* Економски факултет - Скопје, Скопје, 2003, стр. 60.

што создаваат пречки. Административните бариери се практични предизвици и процеси кои го усложнуваат усогласувањето со мерките и го прават многу тешко.

Административните бариери можат да се дефинираат како: бирократски процедури/административни задачи, создадени преку прекумерни владини политики или прописи што се наметнати при испорака на стоките од една земја во друга.[185] Уште се познати како „невидливи” бариери бидејќи не ја ограничуваат трговијата директно, туку индиректно, преку наметнување сложени административни процедури што многу тешко можат да бидат надминати од страна на странските извозници. Административните бариери во меѓународната трговија се делат на законски и процедурални, меѓутоа како нетрговски бариери се идентификуваат само процедуралните бидејќи ги опфаќаат сите административни бариери чиј извор се административните процедури, најчесто царинските процедури, во меѓународната трговија. Затоа, тие уште се нарекуваат и **процедурални пречки**.[186]

Суштината на административните бариери се административните контроли што се наметнуваат на увозот. Административните пречки во меѓународната трговија произлегуваат од разликите во националните законодавства, административните прописи и административните процедури што задолжително треба да се извршат со цел производот да биде прифатен на странскиот пазар. Под административни процедури се подразбираат и сите контроли и процедури за добивање одобрение, особено изразени во земји во кои инспекторите имаат голема дискрециска моќ. Значи, процедурите што мора да се извршат, ги опфаќаат сите контроли и процедури за одобренија низ кои мора да помине производот за да се извезе на странскиот пазар, независно од тоа дали таквите процедури се вршат во самата земја или на границата.[187]

При постоењето на административни бариери во надворешната трговија, производителите не се обврзани да го приспособуваат производот во текот на производството, туку откако ќе биде извршена постапка во која ќе биде констатирано дека производот не исполнува одредени критериуми пропишани со закон или подзаконски акт и во земјата во која производот треба да биде увезен. Ова е во целосна спротивност со техничките бариери, со кои производот се

---

[185] C. Hornok, M. Koren: *Administrative Barriers to Trade,* IEHAS, Linz, 2010, p. 2.

[186] www.businessdictionary.com/definition/invisible-barriers-to-trade.html#ixzz1rqKGaBMl

[187] Steven Andersen: *Act Globally: How to navigate today's hidden trade barriers*, Squire Sanders, London, 2008, p. 12.

приспособува на техничките стандарди и прописи во текот на производството. Административните бариери не предизвикуваат измени во самиот производ, туку предизвикуваат неколку ефекти: [188]

- Зголемување на општите трошоци на работењето кога одредена компанија извезува некој производ бидејќи компанијата е задолжена да плаќа одредена такса за обработување на процедурата или е потребно да направи посебна документација;
- Создавање неизвесност кај извозникот, па постои можност тој долго време да одлучува дали да се определи за извоз, што не може да се искаже преку трошоци, но може да се искаже преку опортунитетна загуба поради одложување на извозот.

По спроведеното истражување од страна на ЕУ, од 2-10% од вкупните трошоци за производот отпаѓаат на трошоците што произлегуваат од административните бариери во надворешната трговија. Студија на ОЕЦД проценува дека намалувањето на трошоците за трансакциите на трговијата со стоки од само 1% би можело да резултира со просечен пораст на БДП од 0,47%.[189]

## 2.2. Карактеристики на административните бариери

Административните бариери ги имаат следните карактеристики: [190] [191]

- Многу тешко се откриваат, податоци можат да се соберат само преку истражување на бизнисите или да ги пријават трговците кои се судриле со овој тип бариери;
- Нетрговските технички мерки можат да се комбинираат со административните бариери. На пример, барањето за тестирање од ТБТ мерките може да биде комбинирано со административната бариера - барање на голем број на различни документи;
- Административните бариери се воведуваат посебно од мерките на заштита. Секоја административна бариера може да биде поврзана со речиси секоја нетрговска мерка. На пример, секоја бариера што произлегува од процесите на барањата за тестирање, сертифицирање или регистрација, како што се високите трошоци или долготрајната процедура, е административна бариера поврзана со конкретна техничка

[188] Pieter J. Slot: *Technical and administrative obstacles to trade in the EEC*, A. Sijthoff & Noordhoff International Publishers, Leyden, 1971, p. 62.
[189] OECD*: Quantitative assessment of the benefits of trade facilitation*, OECD Publications, Paris, 2003, p.6
[190] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/
[191] http://ntb.unctad.org/faq.aspx

мерка, па така и техничките и административните бариери се комбинираат и имаат многу силен ефект;

- Административните бариери се формираат постојано и можат да произлезат и од неформалните практики.

Многу е важно да се направи разлика помеѓу нетрговските технички мерки и административните бариери. Оттука, може да се направи разлика меѓу одредени видови нетрговски мерки или барања што се усвојуваат за директно ограничување на трговијата и проблемите со спроведувањето и примената на таквите мерки или барања.

Со идентификувањето на административните бариери многу полесно може да се дојде до целта на земјите за намерно ограничување на меѓународната трговија. Пример, доцнење за добивање одобрение не е мерка што земјата ја наметнува на своите партнери, но таквото доцнење може да биде проблем.

Процедурите што мораат да се извршат во одредена држава при увоз и извоз подразбираат: [192]

- Процедури што се вршат во самата земја се вбројуваат сите инспекции, прегледи и процедури за добивање одобренија кои се вршат во самата држава. Нивниот ефект е зголемување на трошоците за работење со одложување на рокот за реализација на трговска размена;
- Процедури што се вршат на границата на државата во која стоката се увезува, односно од која стоката се извезува-подразбираат процедури што се вршат на границата на одредена земја. Нивниот ефект е предолго одложување на трговската размена и зголемување на трошоците. Како најрестриктивна се издвојува царинската процедура.

Евидентно е дека процедурите можат да бидат премногу силна бариера во трговијата. Голем број економисти сѐ уште истражуваат колкава штета можат да предизвикаат административните бариери. Протокот на стоки преку границите може да биде критично тесно грло во меѓународната трговија. Искуствата од многу земји покажуваат дека трошоците што се создаваат при одложените чекања на граничните премини и скапите административни процедури можат неколкукратно да ги надминат трошоците на царинските бариери.[193]

Многу земји што се извозно ориентирани се соочуваат со административните бариери. Токму поради тоа, многу од нив прават сопствени истражувања со цел да се надмине проблемот со овие

[192] Predrag Bjelic: *Necarinske barijere u medjunarodnoj trgovini,* Prometej, Beograd, 2004, p. 185.
[193] Џозеф Брада, Таки Фити: *Син Извештај,* УНДП Публикација, Скопје, стр. 44.

бариери и компаниите да имаат сознанија кои и какви бариери можат да го попречат нивниот извоз. Многу е тешко да се истражуваат административните бариери, бидејќи истражувањата мора да бидат спроведени во пракса, тоа што пишаните прописи понекогаш ги сокриваат бариерите. Во табела 2.1 се прикажани административните бариери кои биле пријавени при истражувања од страна на различни земји во определени пазари.

**Табела 2.1**: Административни бариери пријавени од бизнис заедницата

| **Во областа на царинските процедури** | |
|---|---|
| Истражување во Шведска заради наоѓање пазари за извоз надвор од ЕУ | - Барање на преголем број документи;<br>- Недостаток на предвидливост на правила и процедури. |
| Истражување во Нов Зеланд на глобалниот пазар | - Произволно спроведување на правилата;<br>- Барање на податоци или документи;<br>- Недостаток на информации за барањата;<br>- Нерегуларни дополнителни плаќања при царинска контрола. |
| Истражување на АПЕК во 21 земја извозници | - Сложени царински формалности;<br>- Недостаток на информации за правила на царинење, деловници, правила и административни водичи;<br>- Проблем со жалбите за царинските одлуки. |
| Истражување на Мароко во 56 пазари на кои извезува | - Арбитражно неосновано царинско прекршување;<br>- Субјективни одлуки и арбитражни решенија при недозволен влез на стоки преку царина. |
| **Во областа на стандардите и техничките процедури** | |
| Истражување на Австралија на пазарите на земјите од Индискиот Океан | - Одолговлекувања на процедурите за тестирање;<br>- Нетранспарентни карантини. |
| Истражување на ЦЕЕИ за пазарот на Канада | - Недостаток на информации околу процедурите за добивање на бараните фитосанитарни сертификати;<br>- Неоправдано долги и премногу сложени процедури за добивање конкретен ветеринарен сертификат. |

**Извор**: B. Fliess, C. Busquets: *The Role of trade barriers in SME Internationalisation*, OECD, Paris, 2006, p. 9

Во последните години има голем интерес за регулирање на административните бариери, првенствено од СТО и затоа е иницирано нивно регулирање во рамките на СТО, познато како олеснување на трговијата (“trade facilitation“).

## 2.3. Меѓународна класификација на административните бариери

Во меѓународната трговија, посебно рестриктивно влијаат административните бариери при царинење на стоките на граница. Административните бариери имаат широк спектар што ја отежнува нивната класификација. Многу светски автори различно ги класифицираат административните бариери и секој автор има сопствена поделба. Ова е така бидејќи е невозможно да се знаат и да се следат разликите во административните процедури во различни земји во светот. Секоја земја во светот автономно ги поставува своите прописи преку дискрециската моќ дадена на органите на државата.

**Табела 2.2**: Меѓународна класификација на административните бариери

| | | |
|---|---|---|
| **1** | **Административни оптоварувања** | - Голем број на различни документи;<br>- Тешкотии при пополнување на документацијата;<br>- Тешкотии при превод на документи од или во некој јазик;<br>- Огромен број проверки;<br>- Огромен број административни; прозорци/организации кои се вклучени. |
| **2** | **Прашања поврзани со информација/транспарентност** | - Информацијата е неадекватно објавена или распространета;<br>- Нема известувања за промени на постапката;<br>- Прописите се менуваат често;<br>- Барањата и процесите се разликуваат од објавените информации. |
| **3** | **Произволно или неконзистентно однесување на службени лица** | - Произволна класификација на производи;<br>- Произволно или неконзистентно однесување на службени лица. |
| **4** | **Временски ограничувања** | - Одложување на административните процедури;<br>- Одложување за време на транспорт;<br>- Роковите поставени за комплетирање на барањата се многу кратки. |
| **5** | **Невообичаени плаќања** | - Невообичаено високи такси и надоместоци;<br>- Неформални плаќања;<br>- Неопходно е да се ангажира локален царински агент со цел да се одблокира пратката. |
| **6** | **Недостаток на инфраструктура** | - Ограничени / несоодветни објекти;<br>- Недостапен / ограничен транспортен систем;<br>- Технолошки потешкотии. |
| **7** | **Безбедност** | - Ниско ниво на безбедност за луѓе и стоки. |
| **8** | **Правни прашања** | - Пресуда без претходна постапка;<br>- Нема постапка за решавање на спорови;<br>- Без право на повторување на независна жалбена постапка;<br>- Недостаток на заштита на правата од интелектуална сопственост;<br>- Недостаток од признавање. |
| **9** | **Други административни бариери** | - Сите други кои не се наведени. |

**Извор**: UNECE: *Regulatory and procedural barriers to trade in Kazakhstan*, United Nations, New York and Geneva, 2014, p. 236

Меѓународната класификација на нецаринските мерки, исто така, вклучува класификација на административните бариери. Класификацијата на административните бариери е многу тешка, затоа УНКТАД активно учествувал уште од 1989 год. во истражувања поврзани со овие бариери. Па така, после неколку обиди, во 2008 год. биле класифицирани и административните бариери од страна на групата МАСТ. Класификацијата на административните бариери била иновативна за тоа време. Групата МАСТ се согласила дека административните бариери се посебни дискриминаторни бариери што ја ограничуваат трговијата при имплементацијата на другите технички нетрговски бариери. Во 2009 и 2012 год., меѓународната класификација на административните бариери била обновена и административните бариери биле класифицирани во 9 пошироки поглавја (Табела **2.2**): [194]

- Административни оптоварувања;
- Прашања поврзани со информација/транспарентност;
- Произволно или неконзистентно однесување на службени лица;
- Временски ограничувања;
- Невообичаени плаќања;
- Недостаток на инфраструктура;
- Безбедност;
- Правни прашања;
- Други административни бариери.

### 2.3.1. Административни оптоварувања

Административните оптоварувања се административни проблеми со кои бизнисот се соочува кога се постапува согласно дадена регулатива. Тие вклучуваат потешкотии во пополнување на документите, потреба од преголем број документи, проблеми со превод на официјалните документи, како и потребата од справување со многу административни прозорци. [195]

Зголемените бирократски оптоварувања произлегуваат од зголеменото општествено очекување дека зголемените прописи ќе ги заштитат потрошувачите, бизнисите, работниците и животната средина, заедно со зголемената потреба да се задржи ефикасноста и

[194] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/

[195] UNECE: *Regulatory and procedural barriers to trade in Kazakhstan*, United Nations, New York and Geneva, 2014, p. 236.

флексибилноста на националните бизниси за да се соочат со конкуренските предизвици. Регулаторните системи вообичаено имаат клучна улога во решавањето на редовниот конфликт помеѓу напредокот и заштитата - протекционизмот. Примената на прописите влијае на бизнисите најмалку онолку, колку што националните политики влијаат врз прописите. Ефикасното спроведување на прописите води до зголемување на трговијата и намалување на административните трошоци за трговија. Нефлексибилното и неефикасното спроведување на прописите води до зголемување на непотребните административните оптоварувања, а со тоа се намалуваат придобивките што ги носат прописите. Административните оптоварувања се трошоците што произлегуваат од активностите за спроведување на прописите. Доколку регулаторите работат ефикасно и ги употребуваат најдобрите методи за работа, административните оптоварувања можат драстично да се намалат.[196]

Намалувањето на административните оптоварувања носи намалување на трошоците, а претпријатијата можат да ги искористат овие ослободени средства за друга активност, за подобрување на продуктивноста и за подобрување на конкурентноста на екомијата. Огромниот број дозволи или барањето на друга документација за увоз и извоз може да биде сериозна пречка во трговијата преку често ставање на диспропорционален товар врз бизнисот.[197]

### 2.3.2. Прашања поврзани со информација/транспарентност

Бизнисот се соочува со проблемот на транспарентност и информација кога трговците не можат да најдат соодветна информација за дадена регулатива, прописите се менуваат многу често и реалните барања се разликуваат од оние што се објавени. Мерките со кои се регулира преминот на странските стоки преку националните граници, меѓу другото, се носат со цел да се заштитат потрошувачите. Всушност, овие прописи се носат според домашни потреби, без да се земе предвид влијанието врз странските добавувачи. Многу често прописите не се јавни што предизвикува нивно непознавање од страна на извозниците. Колку проблеми можат да создадат ваквите мерки, говори и фактот што дури и да се недискриминаторни кон странските

[196] Philip Hampton: *Reducing administrative burdens: effective inspection and enforcement* HM Treasury, Norwich, 2005, p. 10.
[197] OECD*: Business climate development strategy*, OECD Publications, Paris, 2010, p. 40.

стоки, ги зголемуваат трошоците бидејќи секој производ треба да ги следи прописите во земјите во кои извезува. [198]

Друг проблем што се јавува при преминот на стоките преку граница е неоправдано долгото задржување на возилата на самата граница. Ваквото задржување на границите создава енормно високи трошоци. Еден од клучните фактори за овој проблем е нетранспарентноста, односно административните прописи и правила за преминување на границата не се објавени јавно или, пак, промените на прописите е премногу честа, а веќе објавените информации се конфузни и апсолутно неадекватно објавени. [199]

Затоа, од суштинска важност за олеснување на меѓународната трговија е транспарентно и јавно да се објават царинските процедури и правила, а најдобро е да бидат објавени на веб-страна, затоа што така информациите се најдостапни. Суштинските елементи на транспарентните информации според ОЕЦД се: [200]

- Информација за работите што ги вршат царинските и граничните органи;
- Административни водичи во кои детално е објаснето како да се применат барањата при увоз или извоз;
- Информации за прекумерни процедури;
- Мотивите при административни решенија и
- Секоја друга информација што може да влијае врз царинската процедура.

### 2.3.3. Произволно или неконзистентно однесување на службени лица

Бизнисот се соочува со произволно или неконзистентно однесување на службени лица кога службени лица покажуваат произволно однесување во однос на дадена регулатива, класификација или вреднување на производот.[201]

При царинската контрола државните органи имаат големи овластувања, па така надлежните инспектори треба да се однесуваат конзинстентно и со цел заштита на јавните интереси. Меѓутоа, доколку однесувањето на органите се злоупотребува од субјективното и

---

[198] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/

[199] OECD: *Draft assessment framework to monitor elimination of non-tariff barriers in CEFTA*, OECD, Paris, 2012, p. 33.

[200] OECD: *Draft assessment framework to monitor elimination of non-tariff barriers in CEFTA*, OECD, Paris, 2012, p. 33.

[201] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/

неконзистентно однесување на царинските службеници се создава административна бариера. На пример, кога одреден граничен орган самоволно ќе испрати примерок од одреден производ за анализа до овластена лабораторија, која најчесто е внатре во државата, а не на самата граница и сè додека не бидат готови анализите (анализите најчесто се бавни и траат по неколку дена), возилото не се пропушта да ја помине границата.[202]

Што може да се случи доколку одреден производ ги исполни стандардите за влез на одреден пазар и дали на тој производ ќе му биде одобрено да влезе на тоа царинско подрачје? Одговорот се крие во тоа што царинските органи во секоја земја имаат право да ја проверат стоката, односно да извршат инспекција врз стоките што влегуваат во царинското подрачје кое е под нивен надзор. Понекогаш можат да не дозволат влез на одреден производ и покрај тоа што тој бил атестиран и усогласен со стандардите и поминал постапка за усогласеност. Причината заради ваквата одлука на царинските органи е проценката дека производот не одговара на одредени национални стандарди.[203]

Проблемот настанува и кај прехранбените производи кога кај нив санитарните и фитосанитарните мерки пропишани од државата ги утврдуваат царинските органи со цел да ја утврдат нивната усогласеност со адекватните правилници за квалитет. Сè додека не се утврди нивниот квалитет, тие не можат да ја поминат границата. Ова може да резултира со неупотребливост и намален квалитет на лесно расипливата храна и нејзиното непропуштање преку граница. Трошоците за ваквата анализа можат да бидат енормно високи, што води до поскапување на производот и со самото тоа тој станува неконкурентен на странскиот пазар.

За опасните производи постојат т.н. карантини на границите. Овие производи се складираат во карантините како дел од царинската процедура, сè со цел да се заштитат здравјето и безбедноста на луѓето. Меѓутоа, секој царински орган има дискрециско право да врати од граница ваков производ, со образложение дека со производот може да се загрози здравјето и безбедноста на луѓето. Така, понекогаш оваа постапка е многу силна бариера, затоа што можат да се вратат од граница производи кои ги задоволуваат сите барања. [204]

---

[202] European Commission: *EU requirements for fresh Fruit and Vegetables*, presentation for the Cal-Med Consortium Workshop III Mediterranean Products in a Global Market Place, European Mediterranean Institute, 2007.

[203] Anu Lähteenmäki-Uutela: *European Novel Food Legislation as a Restriction to Trade*, Turku School of Economics, Turku, 2007, p. 4.

[204] OECD: *Draft assessment framework to monitor elimination of non-tariff barriers in CEFTA*, OECD, Paris, 2012, p. 33.

### 2.3.4. Временски ограничувања

Овде се вклучени одложувањата со кои се соочуваат трговците во врска со одредени прописи (на пример: одложувања во инспекција или во издавање дозволи) и кога роковите утврдени за исполнување на условите се премногу кратки. Проблем се појавува при проверка на квалитетот на странските производи и земањето на примерок од производите за да се испита усогласеноста со стандардите, а на границите постојат посебни лаборатории во кои се врши тестирањето. Овие проверки можат да бидат многу сложени. На пример, се зема примерок за анализа од страна на санитарната инспекција и ист таков примерок се дава и на пазарната инспекција. Сè додека не бидат готови анализите, стоката мора да стои на границата. Ова значи дека со континуираното прекумерно и неоправдано земање на анализи се оневозможува увозот. Овде се комбинираат техничка бариера и административна бариера. Кога е во прашање техничка, тогаш граничните органи го испитуваат квалитетот, а кога е во прашање административна бариера, тогаш стоката стои на граница заради сложените гранични процедури.[205]

Исто, може да се бара определен документ или здравствен сертификат чие добивање бара премногу време, а процедурата е претерано сложена. Сè до издавањето на потребниот сертификат или документ, стоката не може да влезе на пазарот. Ваквите бариери создаваат најмногу проблеми кај прехранбените производи што се лесно расипливи и доколку неоправдано долго се задржат на границите ќе ја изгубат својата вредност и ќе станат неупотребливи, а индустриските производи доцнат за влез и трошоците растат. Така, претпријатијата губат многу пари и време и многу тешко се решаваат на извоз бидејќи не можат лесно да ја преминат странската граница. Со ваквата постапка земјите ги штитат своите претпријатија и спречуваат влез на поконкурентни стоки, а сериозно ја ограничуваат меѓународната трговија.

### 2.3.5. Невообичаени плаќања

Трговците се судираат со невообичаени плаќања кога се соочуваат со барање за неформални плаќања од страна на службени лица или поради високите трошоци за исполнување на дадена регулатива.[206]

---

[205] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/
[206] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/

Различните царински давачки и надоместоци често се применуваат во прилог на царините, со што значително се зголемуваат трошоците на тргување во многу делови на светот, а особено во ниско или средно развиени земји. Иако членот VIII од ГАТТ бара царинските давачки и надоместоци да бидат ограничени во износ до приближна цена на услугите, најчесто се применуваат ad valorem давачки и надоместоци.[207] Овде се вклучени и коруптивните плаќања.

#### 2.3.6. Недостаток на инфраструктура и безбедност

Трговците се соочуваат со овие проблеми кога има недостаток од адекватни органи, како што се агенции за тестирање или соодветно складирање, кои се потребни за да се усогласат со дадена регулатива.[208] Голем проблем може да бидат и т.н. тесните гранични грла. Слабата инфраструктура на границите, со многу мал број на ленти за возилата кои пристапуваат на границите создава огромни гужви на границите, а тоа го одложува транспортот до крајната цел и ги зголемува трошоците.

Во одредени земји нивото на безбедност на луѓето и стоките е многу ниско, а тоа има негативно влијание врз меѓународната трговија. Па затоа, ОЕЦД го вклучил ниското ниво на безбедност за луѓе и стоки во административните бариери.[209]

#### 2.3.7. Правни прашања

Трговците се соочуваат со овој проблем кога националните органи или националните сертификати меѓународно не се признати. Понекогаш граничните или царинските органи можат да направат некаков пропуст или да преземат административна постапка со кои сериозно може да се влијае врз увозот или врз извозот. Таквите постапки или пропусти можат да бидат намерни со цел да се спечи трговијата. Меѓутоа, бариерата ќе биде уште поголема доколку не постои механизам за жалба на постапките на граничните или царинските органи, ако таквите постапки се во спротивност на законските и на подзаконските акти. Проблемите настануваат кога механизмот за жалба не е независен од државата, па затоа најчесто жалбите или не се дозволени или доколку се дозволени, најчесто се

[207] OECD: *Analysis of Non-Tariff Measures: Customs fees an charges on imports*, OECD paper, TD/TC/WP(2004)46/FINAL, Paris, 2005, p. 4.
[208] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/
[209] OECD: *Draft assessment framework to monitor elimination of non-tariff barriers in CEFTA*, OECD, Paris, 2012, p. 33.

отфрлаат неосновано или се решаваат во полза на државата, затоа што за жалбата одлучува иститот орган кој го направил пропустот или постапката. Ова создава многу силна административна бариера во меѓународната трговија. [210]

Затоа е потребно постоење на независен жалбен механизам за ревизија или за преиначување на административни одлуки заради пропуст. Многу е важно економските субјекти да можат да поднесат жалба против одлуките на царината или на друг граничен орган, доколку таквата одлука не е во согласност со законите и со другите подзаконски акти. Помеѓу различните жалбени постапки, особено судската, може да биде долготрајна и скапа за трговците. Управните жалбени постапки често нудат значајни предности во однос на судските бидејќи одлуките се побрзи и вклучуваат помали трошоци за трговците. Затоа, за да се обезбеди непристрасност и фер третман, органот кој ги надгледува или решава жалбите, мора да биде независен од административниот орган кој ја донел одлуката.[211]

Со напредокот на меѓународната трговија може да се појават нови административни бариери што не се наброени во овој труд. Па затоа, треба да се напомене дека меѓународното класифицирање на административните бариери може да претрпи измени.

## 2.4. Меѓународно регулирање на административните бариери

Административните бариери сè уште не се целосно меѓународно регулирани. Преку олеснување на трговијата во рамките на СТО се бара начин како да се подобрат процедурите и контролите што го засегаат движењето на стоките преку националните граници, со цел да се намалат трошоците и да се максимизира ефикасноста на службите. Трошоците произлегуваат од собирањето информации, поднесувањето разни декларации или од индиректната контрола на границите изразена во намерно одложување на процедурата за да се загуби време и да се намали конкурентноста.

СТО го дефинирала терминот „олеснување на трговијата“ како поедноставување и хармонизација на процедурите во меѓународната трговија.[212] Олеснувањето на трговијата е поврзано со широка рамка на активности, како што се: процедурите за извоз или увоз,

[210] http://www.intracen.org/itc/market-info-tools/non-tariff-measures/procedural-obstacles/

[211] OECD: *The Elimination of Non-Tariff Barriers in CEFTA 2006*, OECD Publications, Paris, 2012, p. 70.

[212] http://gtad.wto.org/trta_subcategory.aspx?cat=33121

формалностите во транспортот, плаќањата, осигурувањето и други финансиски барања. Според СТО, трговците би требало да добијат информација за увозните и извозните процедури во друга држава и за начинот на кој се одвиваат царинските формалности.

**Табела 2.3**: Олеснување на трговијата - предмет и опсег

| **Предмет** | **Опсег** |
|---|---|
| Да се забрза движењето, олеснувањето и процесирањето на стоките | • Транспарентност и жалби<br>• Давачки и формалности при увоз/извоз<br>• Слобода на транзит<br>• Соработка на царините<br>• Специјален и различен третман<br>• Техничка помош |
| Да се подобри соработката меѓу царинските и други владини институции | |
| Подобрување на техничка помош и подобрување на капацитетот | |

**Извор:** United Nations: *Key factors establishing single windows for handling import/export procedures and formalities: Trade facilitation and the single window*, United Nations, New York, 2011, p. 5

ОЕЦД развила група на индикатори за проценка на политиките за олеснување на трговијата, прикажана во табела бр. 2.4.[213]

[213] https://www.oecd.org/trade/WTO-TF-Implementation-Policy-Brief_EN_2015_06.pdf

**Табела 2.4.** Група на индикатори за проценка на политиките за олеснување на трговијата

| | |
|---|---|
| **Достапност на информација** | Информативни тела; Објавување трговска информација, вклучително и на интернет |
| **Вклученост на трговска заедница** | Консултации со трговците |
| **Жалбена процедура** | Можности и модалитети за жалба на административни решенија од граничните органи |
| **Такси и давачки** | Уредување на такси и давачки наметнати на увозот и извозот |
| **Формалности - документи** | Прифаќање на копии, поедноставување на трговските документи; усогласување во согласност со меѓународните стандарди |
| **Формалности - автоматизација** | Електронска размена на податоци; употреба на управување со ризик; автомизирани гранични процедури |
| **Формалности - процедури** | Намалување на граничните контроли; едношалтерски систем на поднесување на сите потребни документи; контроли по разни основи; овластен економски оператор |
| **Внатрешна соработка** | Контрола на царинските органи; соработка меѓу различните гранични агенции на земјата |
| **Надворешна соработка** | Соработка со соседни и трети земји |
| **Управување и непристрасност** |ームарински структури и функции; одговорност; етична политика |
| **Задолжителни царински информации** | Информации пред пристигнување на стоките од страна на царината на барање на трговците во врска со класификацијата, потеклото, начинот на проценка, итн., најчесто при увоз на стоки |

**Извор:**https://www.oecd.org/trade/WTO-TF-Implementation-Policy-Brief_EN_2015_06.pdf

### 2.4.1. Спогодба за олеснување на трговијата (ТФА)

Трговците и од развиените и од земјите во развој постојано укажувале дека постои т.н. „црвена линија“ бидејќи стоките преку границите сè уште се движат многу отежнато, а тоа претставува посебен товар на малите и средните претпријатија. За да се реши овој проблем, членките на СТО почнале преговори за носење на Спогодба за олеснување на трговијата, која била потпишана на Министерската конференција во Бали во 2013 год.[214] Спогодбата за олеснување на трговијата влегла во сила на 22 февруари 2017 год., кога била ратификуван од страна на две третини од земјите-членки на СТО.[215]

Олеснувањето на трговијата станала тема на дискусија во СТО на Министерската конференција во Сингапур во 1996 год. Тогаш земјите-членки на СТО му наредиле на Советот за трговија со стоки „...да преземе истражувачка и аналитичка работа. . . за поедноставување на трговските процедури со цел да се процени обемот на правилата на СТО во оваа област...“.[216] После неколку години истражувачка работа, земјите-членки на СТО формално се согласиле да отпочнат преговори за олеснување на трговијата врз основа на модалитетите содржани во Анекс Д од т.н. „јулски пакет“. Во рамките на овој мандат, членките биле насочени да го разјаснат и подобрат член V од ГАТТ (слобода на транзит), член VIII (давачки и формалностите поврзани со увоз и извоз) и член X (објавување и управување со трговските прописи).[217] Стотици на предлози биле поднесени од членките за разгледување од страна на преговарачките групи. По рационализирање и ревизии, предлозите станале дел од финалниот текст на Договорот за олеснување на трговијата.[218]

Договорот за олеснување на трговијата е првиот мултилатерален договор потпишан после формирањето на СТО во 1995 год. Со влегувањето во сила се очекува тој да ги намали трошоците на вкупната трговија за повеќе од 14% за земјите со ниски проходи, а повеќе од 13% за земјите со високо среден приход, преку олеснување на протокот на трговијата преку граница.[219]

Малите и средните претпријатија сметаат дека овој е еден од најважните договори во последните децении и може да биде добар пат

---

[214] http://www.tfafacility.org/trade-facilitation-agreement-facility
[215] https://www.wto.org/english/tratop_e/tradfa_e/tradfa_e.htm
[216] http://unctad.org/en/pages/newsdetails.aspx?OriginalVersionID=1418
[217] https://www.wto.org/english/tratop_e/tradfa_e/tradfa_intro_e.htm
[218] http://unctad.org/en/pages/newsdetails.aspx?OriginalVersionID=1418
[219] https://www.wto.org/english/thewto_e/20y_e/wto_tradefacilitation_e.pdf

за малите и средните претпријатија да се вратат во меѓународната трговија. За придобивките од Договорот за олеснување на трговијата сè уште е рано да се зборува, меѓутоа се очекува тие да бидат значителни.

Некои од одредбите во договорот, кои се дизајнирани да се насочат на царинското работење и процедури вклучуваат: [220]

- Посветеност за спроведување на забрзана постапка при царинење;
- Царинење пред пристигнување на пратките;
- Портал кој овозможува царинската и секаква друга потребна документација да се доставува во електронска форма преку т.н. едношалтерски систем;
- Закон кој овозможува малите пратки да влегуваат без давачки и такси со минимален број документи и
- Посебен третман за овластени и доверливи логистички оператори.

Според ОЕЦД, следните мерки за олеснување на трговијата ќе имаат најголем ефект: [221]

- Подобрувања во областа на формалностите што подразбира поедноставување на трговските документи, рационализирање на граничните процедури и автоматизација на процесот на граница. Се чини дека ќе имаат најголемо влијание врз трговските трошоци, генерирање на заштеди на трошоците од 2,8% на 4,2% во зависност од степенот на развој на земјите. Други области на политиката што имаат значаен потенцијал за намалување на трошоците се достапноста на информациите поврзани со трговијата и можноста да се побара одлука предвреме;
- За земјите со ниски приходи, мерките со потенцијал за намалување на трговските трошоци се: хармонизирање и поедноставување на трговските документи (4,2%); автоматизирање на трговијата и царинските процеси (3,6%); обезбедување на достапноста на информациите поврзани со трговијата (2,8%) и рационализирање на постапките на граница (2,8%);
- За земјите со ниско средни приходи, се проценува дека рационализирање на постапките на границата ќе имаат најголемо влијание (3,9%), додека со хармонизирање и поедноставување на трговските документи и автоматизирање на

[220] https://connectamericas.com/content/trade-facilitation-agreement-new-chapter-international-trade-0
[221] https://www.oecd.org/trade/WTO-TF-Implementation-Policy-Brief_EN_2015_06.pdf

трговијата и царинските постапки, трошоците ќе се намалат за 3,5% и 2,9%, соодветно;

- За земјите со високо среден приход, мерките со најголемо очекувано влијание врз трошоците во трговијата се рационализирање на граничните процедури (3,6%), автоматизирање на трговијата и царинските процеси (2,8%) и обезбедување на достапност на информации поврзани со трговијата (2,4%).

Спогодбата вклучува и некои флексибилности за земјите во развој, кои можат за некое време да го одложат спроведувањето, додека Австралија, Канада, ЕУ и САД мора да ги спроведат одредбите веднаш со стапувањето во сила. Некои земји исто така може да имаат потреба од техничка и финансиска поддршка од организации како што е на пример Светската банка. Ова е првпат СТО да се врзе со финансиски донатори и Светска Банка.

Без сомневање, Спогодбата ќе донесе ново поглавје во меѓународната трговија, ќе се зголеми транспарентноста и предвидливоста и увозот и извозот ќе се олесни. Договорот создава значајна можност да се подобри брзината и ефикасноста на граничните процедури, а со тоа да се намалат трговските трошоци, исто така, ќе се намали можноста за корупција и ќе се забрза приливот на странски инвестиции во послабите економии. Се предвидува дека Договорот ќе создаде 20 милиони нови работни места. [222]

#### *2.4.1.1. Предмет и цели на Спогодбата за олеснување на трговијата (ТФА)*

Спогодбата за олеснување на трговијата (ТФА) влезе во сила на 22 февруари 2017 год. и содржи одредби за забрзување на движењето, пуштањето во промет и ослободувањето на стоките, вклучувајќи ги и стоките во транзит. ТФА е најновото проширување на одговорностите доделени во СТО. Исто така, воспоставува и мерки за ефективна соработка помеѓу царинските служби и други компетентни (стручни) служби за прашања поврзани со трговијата и усогласеноста со царинските законодавства. Исто така, таа содржи одредби за техничка помош и за градење на капацитети во оваа област.[223]

Влегувањето во сила на ТФА создава можност за развиените земји и земјите во развој што се посветени на спроведувањето на царинските

[222] http://www.tradefacilitation.org/what-does-the-tfa-mean-for-business.html
[223] https://www.wto.org/english/tratop_e/tradfa_e/tradfa_e.htm

реформи и отворање на нивните граници за бизинис. Спроведувањето на ТФА ќе овозможи транспарентност и ќе го забрза движењето, царинењето и пуштањето во промет на стоката, како и ефективна соработка помеѓу трговските и царинските органи.[224]

ТФА се состои од три дела:[225]

- **Дел I** - содржи одредби за забрзување на движењето, ослободувањето и царинењето на стоките, вклучувајќи ги и стоките во транзит. Ги разјаснува и подобрува релевантните членови (V, VIII и X) од ГАТТ од 1994 год. Исто така, во овој дел се воведуваат и одредби за царинска соработка.
- **Дел II** - содржи одредби за посебен и различен третман што им овозможуваат на земјите во развој и на помалку развените земји да утврдат кога ќе воведат одделни одредби од ТФА и да ги идентификуваат одредбите што ќе можат да ги спроведат по приемот на техничката помош и поддршката за градење на капацитети. За да имаат полза од различниот третман, земјите мора да ги категоризираат одредбите (како што се дефинирани подолу) и да ги известат другите земји-членки на СТО за овие категоризации во согласност со конкретните временски рамки наведени во ТФА, и тоа:
    1. Категорија А - одредби што земја-членка ќе ги спроведе до моментот на стапување во сила на ТФА (или во случај на најмалку развиена земја во рок од една година по влегувањето во сила);
    2. Категорија Б - одредби што земја-членка ќе ги спроведе по одреден преоден период по влегувањето во сила на ТФА;
    3. Категорија В - одредби земја-членка што ќе ги спроведе на одреден датум после преодниот период по влегувањето во сила на ТФА и за кои ќе бара да добие помош и поддршка за градење на капацитетите.

    За категориите Б и В земјите мора да обезбедат точен датум за спроведување на одредбите.
- **Дел III** - содржи одредби со кои се воспоставува постојан Комитет за олеснување на трговијата во СТО и бара од земјите-членки да воспостават национален комитет за олеснување на внатрешната координација и спроведување на обврските од ТФА.

[224] https://www.lexology.com/library/detail.aspx?g=a8349a85-1d41-4b10-ac36-a399993abd52
[225] https://www.wto.org/english/tratop_e/tradfa_e/tradfatheagreement_e.htm

После влегувањето во сила на ТФА, **таа ќе се применува само во земјите-членки на СТО кои ја ратификувале Спогодбата**. Земјите-членки на СТО кои ќе ја ратификуваат Спогодбата по влегувањето во сила, ќе мора итно да ги спроведат обврските од категорија А, а останатите категории Б и В  во одредените временски периоди од страна на СТО. Сè додека сите земји не ја ратификуваат ТФА ќе има два сета на земји-членки на СТО. До август 2018 год. ТФА ја ратификувале 137 земји-членки на СТО или 83.7% од вкупниот број.[226]

Примарната цел за која е усвоена ТФА е да ја подобри ефикасноста и ефективноста на органите што ја надгледуваат трговијата, особено на земјите во развој, преку намалување на бирократијата (т.н. "red tape") на границите, поедноставување на царинските постапки и подобрување на капацитетите за спроведување преку примена на современи технолошки решенија и институционални реформи.

Едни од клучните цели на ТФА се:[227]

- **Транспарентност** - ТФА содржи одредби со кои се бара објавување и рационализирање на законите, прописите и информациите кои се однесуваат на движењето на стоките, воспоставување на информациски точки за нови и изменети закони, процедури за административни жалби и правен преглед, и транспарентни процедури за извршни решенија без судска постапка. Земјите-членки исто така ќе треба да спроведат мерки за да се подобри непристрасноста на царинските инспекции и дополнителните давачки наметнати на увозот и извозот;
- **Ефикасност** – ТФА ги воведува мерките како што се процесирање пред пристигнување на стоката, електронските плаќања и ревизијата на одлуките за пропуштање на стоките, со цел да се обезбеди побрза проценка и пропуштање на стоките. ТФА, исто така, има за цел да воведе „едношалтерски систем", со кој ќе се поедностават процедурите при извоз, увоз и транзит;
- **Зголемена соработка помеѓу земјите-членки** – ТФА има за цел да обезбеди соработка помеѓу царинските органи на земјите-членки и помеѓу граничните органи на земјите-членки преку различни начини, вклучувајќи, размена на информации, реципроцитет и билатерални и регионални мерки.

[226] https://www.tfadatabase.org/

[227] https://www.lexology.com/library/detail.aspx?g=a8349a85-1d41-4b10-ac36-a399993abd52

*2.4.1.2. Придобивки од ТФА*

ТФА ќе ги забрза царинските процедури, ќе направи трговијата полесна, побрза и поевтина; ќе обезбеди јасност, ефикасност и транспарентност; ќе ја намали бирократијата и корупцијата; и ќе го искористи технолошкиот напредок.[228]

Проценките покажуваат дека целосното спроведување на ТФА може да ги намали трговските трошоци во просек за 14,3% и да ја зголеми глобалната трговија во вредност до 1 трилион долари годишно, со најголеми придобивки во најсиромашните земји. Проценките на различни автори велат дека секој човек на планетата ќе добие помеѓу 9 и 133 долари годишно. За прв пат во историјата на СТО, барањето за спроведување на ТФА е директно поврзано со капацитетот на земјата за спроведувањето. Исто така, бил усвоен и Механизам за Договорот за олеснување на трговијата (TFAF) со кој се помага на земјите во развој и помалку развиените земји да добијат помош, со која ќе ги добијат целосните користи од ТФА.[229]

Иако се очекува дека ТФА ќе ја зајакне глобалната трговија, посебни придобивки од неа ќе се согледаат во нејзиниот потенцијал за подобрување на владеењето на правото во земјите во развој. Промените што ќе започнат со цел олеснување на трговските текови, ќе повлечат и подобрување на трговскиот надзор, а подобрувањето ќе се прошири и во други области на бирократијата во земјата, што ќе води до поефективно спроведување на законот и собирањето на давачките, подобрен капацитет за примена на информатичката технологија помеѓу различните владини агенции.[230]

Меѓутоа, опсегот на придобивките од ТФА уште не може да биде одреден, а самото тоа повлекува неколку неизвесности. На пример, земјите можат да се согласат да ги спроведат реформите, но тоа да го направат неквалитетно. Дури и ако реформите се целосно спроведени, нивните ефекти врз временскиот и монетарниот аспект на тргувањето се неизвесни. Квалитетот на спроведувањето и ефектите врз трговијата, исто така, ќе се разликуваат во различни земји на начин што е тешко да се предвиди.[231]

---

[228] https://www.indianeconomy.net/splclassroom/what-is-trade-facilitation-agreement-tfa-of-the-wto/
[229] https://www.wto.org/english/tratop_e/tradfa_e/tradfa_e.htm
[230] http://theconversation.com/trade-facilitation-agreements-benefits-may-extend-well-beyond-cutting-red-tape-73990
[231] http://theconversation.com/trade-facilitation-agreements-benefits-may-extend-well-beyond-cutting-red-tape-73990

Покрај економските придобивки, друга придобивка од ТФА може да биде и тоа дека овие трговски реформи можат да ги зајакнат капацитетите на владите во земјите во развој за администрирање на сложените системи. Ако земјите во развој можат да научат подобро да користат компјутерски решенија за подобрување на управувањето со границите, тие искуства можат да ги пренесат и во други сектори (на пример, во здравствениот сектор). Ако земјите можат да го подобрат спроведувањето и да ја намалат корупцијата во нивните царински агенции, можеби тие можат да применуваат слични техники во нивните даночни агенции. Сепак, многу е тешко формално да се следи ширењето на знаењето и способностите, но ТФА со сигурност ќе ги поттикне владите да развијат нови капацитети кои во моментот ги немаат.[232]

[232] https://www.wto.org/english/thewto_e/20y_e/wto_tradefacilitation_e.pdf

# ГЛАВА III ЕУ И НЕТРГОВСКИТЕ БАРИЕРИ

## 3.1. Технички бариери во ЕУ

Слободното движење на стоките, без непотребни бариери во трговијата, е една од четирите основни слободи на Внатрешниот пазар на ЕУ. Слободното движење на стоките е основа за голем просперитет во ЕУ за земјите-членки, но и за земјите-кандидати. Разликите во националните законодавства, стандардите и процедурите за оценка на усогласеноста ја правеле трговијата помеѓу земјите-членки многу тешка, скапа и спорна. Пласирањето на безбедни производи на Внатрешниот пазар на ЕУ подразбирало воспоставување и развој на систем на инфраструктура на квалитет на ниво на ЕУ. Системот инфраструктура на квалитет на ниво на ЕУ првобитно бил планиран да ја олесни трговијата меѓу земјите-членки. Меѓутоа, процесот на развој на европскиот систем инфраструктура на квалитет бил долг, поделен во повеќе фази и често зависен од различните потреби на земјите-членки на ЕУ. Така, многу бргу станало јасно дека на Европа и требало специфичен механизам за да ги смири различните национални интереси на земјите-членки. Од ова произлегла идејата за „механизмот за прилагодување на различните потреби и интереси" преку хармонизација на законите. [233]

Од самиот почеток, во моментот на формирање на Европската заедница - ЕЗ во 1958 год., основната цел која сакале да се постигне било создавање на заеднички пазар и елиминирање на сите бариери во трговијата. Било планирано оваа цел да се постигне во рок од 12 години. Дури и во време на потпишување на Договорот за формирање на ЕЗ, постоел член 94 од истиот, со кој било пропишано дека директивите се основниот инструмент за хармонизација на правните акти на земјите-членки со цел создавање на единствено законодавство на ниво на ЕУ. Со иститот член било утврдено дека Советот, на предлог на Европската комисија – ЕК, одлучува со консензус, што најчесто бил многу долг и исцрпувачки процес. Ова значи дека, идејата за хармонизација на различни закони на земјите-членки постојала уште од моментот на формирање на ЕЗ, но техниката на усвојување на директивите од страна на Советот, го направила овој процес на усвојување многу бавен и неизвесен.

[233] Paul Brenton, John Sheehy and Marc Vancauteren: *Technical Barriers to Trade in the European Union: Importance for Accession Countries*, CEPS Working Document No. 144, Brussels, 2000, p. 3.

Земјите-членки што имале различен предлог, идеи и правила во поглед на директивата во прашање, можеле да користат право на вето, па затоа се дошло до заклучок дека било потребно пронаоѓање на поефикасен механизам за да се избегнат блокади во процесот на усвојување на директивите. Ова особено, имајќи во предвид дека во тоа време праксата на Европскиот суд на правдата била основната движечка сила на интеграцијата, а посебно кога во прашање биле законите што ги регулирале непрехранбените производи (пример случајот Дасонвил).[234]

Кога во 1986 год. земјите-членки го усвоиле Единствениот европски акт, тоа било шанса за измена на одредени членови од Договорот за формирање на ЕЗ. Така, членот 94 од овој договор бил дополнет со член 95 и биле воведени нови инструменти за хармонизација на законите, како што се „други мерки за правна хармонизација“ и било воведено квалификувано мнозинство како начин за одлучување. Со ова била олеснета правната хармонизација, но градењето на европскиот систем инфраструктура на квалитет во областа на индустриските производи, вклучувајќи го и техничкото законодавство, морало да помине неколку фази.

### 3.1.1. Стар пристап 1969 – 1985

ЕУ систематски го започнала елиминирањето на техничките бариери во 1969 год. преку усвојување на амбициозна програма за хармонизација т.н. „Општа програма“ која го воспоставила т.н. „Стар пристап“ за елиминирање на техничките бариери во ЕУ. До 1985 год. техничното законодавство земјите-членки се усогласувало преку преземање на т.н. директиви од „Стариот пристап“ кои првенствено регулираат или пропишуваат технички барања за производи како што се лековите, козметичките производи, хемикалии, дрва, текстил итн. Денес, постојат околу 700 директиви од овој тип.[235] Меѓутоа, методот на хармонизација, т.е. правното усогласување кога е во прашање Стариот пристап се покажало како многу сложен поради повеќе причини:[236]

---

[234] Richard E. Baldwin: *Sequencing and Depth of Regional Economic Integration: Lessons for the Americas from Europe*, Graduate Institute of International Studies, September 2005, p. 10.

[235] Paul Brenton, John Sheehy and Marc Vancauteren: *Technical Barriers to Trade in the European Union: Importance for Accession Countries*, CEPS Working Document No. 144, Brussels, 2000, p. 3.

[236] Jan Hagemejer and Jan Michalek: *Standardization union effects: the case of EU enlargement*, University of Warsaw, National Bank of Poland, Warsaw, 2006, p. 4.

- Директивите од Стариот пристап содржат најситни технички детали, што значи дека се преобемни, заради што договорот за нивната содржина меѓу земјите-членки бил значително отежнат;
- Техничките спецификации, исто така, се многу детални;
- Процесот на усвојување на техничкото законодавство во форма на директиви од Стариот пристап подразбирал постоење на едногласност во постапките на одлучување и гласање во Советот на ЕУ, па затоа самиот процес бил премногу долг;
- Директивите од Стариот пристап често имале форма на единствен правен текст, меѓутоа истовремено биле комбинација од различни национални правни текстови, што дополнително го отежнувал и комплицирал процесот на усвојување;
- Техничкото законодавство од Стариот пристап може да се повикува на стандардите кои постојат во текстот на анексот на директивите, па на тој начин ваквите стандарди станувале задолжителни;
- Директивите од Стариот пристап не ја препознаваат ознаката ЦЕ – CE.

Многу било тешко сите земји-членки да постигнат компромис за конечниот облик на законодавството. Со цел да се достигне усвојување на сет од заеднички стандарди, повеќето земји-членки морале да го менуваат сопственото законодавство. Ова во практика се покажало како скап и сложен процес за фирмите од тие земји. Така, секоја земја-членка сакала да има заеднички стандарди колку што е можно послични на националните стандарди, со цел да се намалат трошоците за приспособување на домашните фирми. Директивите од Стариот пристап содржеле висок степен на технички детали, па затоа земјите-членки на ЕУ побргу усвојувале национални стандарди или регулативи, за разлика од ЕК која многу бавно ги финализирала директивите од Стариот пристап. Ваквите национални стандарди или регулативи најчесто претставувале дополнителни бариери во трговијата.[237]

Според некои автори, Стариот пристап бил комплетно промашување. Сепак овој пристап заслужува пофалба, бидејќи бил првиот сериозен обид во светот за елиминирање на техничките бариери. Деталната временска рамка била целосно игнорирана, а хармонизацијата на стандардите и регулативите била многу побавна од разојот на нови национални технички бариери. Предностите на

[237] Jaques Pelkmans: *The New Appoach to Technical Harmonization and Standardization*, European Institute of Public Administration, Maastricht, 1987, p. 249.

Стариот пристап се гледаат во тоа што и до денес постои во некои области (лекови, хемиски производи, дрво, текстил, моторни возила) паралелно со Новиот пристап. Стариот пристап денес постои во најчувствителните области, каде земјите-членки, заради потенцијалните опасности што можат да ги предизвикаат овие производи, имале интерес да ја задржат надлежноста во оценката на усогласеноста и контролата на овие производи.[238]

Во периодот на 1980-те не било изненадување што прашањето за елиминирање на техничките бариери во трговијата во ЕУ водело до чувство на длабока фрустрација и разочарување. Скоро никаков прогрес не бил направен до усвојувањето на Единствениот европски акт во 1986 год.[239]

### 3.1.2. Нов пристап од 1985 год. до денес

Со цел да се елиминираат потешкотиите за комплетирање на Внатрешниот пазар на ЕУ до 1992 год. што било единствената цел на Единствениот европски акт, Советот, во 1985 год. усвоил нова Резолуција за „Нов пристап“. Со оваа Резолуција била воведена нова регулаторна техника кога се во прашање сектори како што се: електронски и електрични производи, опрема под притисок, лифтови, машини, играчки, производи за градење, лична заштитна опрема, медицинска опрема итн. На овој начин значително било олеснето усогласувањето на техничкото законодавство и биле воведени одредени новини во европскиот систем инфраструктура на квалитет:[240]

- Во процесот на усвојување на техничкото законодавство, Советот на ЕУ го заменил принципот на едногласност со воведување на принципот на квалификувано мнозинство во одлучувањето при гласањето;
- Директивите од Новиот пристап ги регулираат само суштинските барања за производите, наместо сите технички детали кои до тогаш биле задолжителни за сите земји-членки;
- Дополнително, воведен бил Европски хармонизиран стандард, кој ЦЕН/ЦЕНЕЛЕК го подготвуваат на барање на ЕК, со цел да се исполнат суштинските барања од директивите на Новиот

[238] Keith Eugene Maskus, John Sullivan Wilson: *Quantifying the Impact of Technical Barriers to Trade: Can it be Done?*, University of Michigan Press, Michigan, 2001, p. 74.
[239] Thomas L. Brewer, Paul Brenton, Gavin Boyd: *Globalizing Europe: Deepening Integration, Alliance Capitalism, and Structural Statecraft*, Edward Elgar Publishing, Cheltenham, 2002, p. 228.
[240] http://www.europarl.europa.eu/atyourservice/en/displayFtu.html?ftuId=FTU_1.1.2.html

пристап. Овде може да се направи разлика помеѓу стандард, европски стандард и хармонизиран европски стандард: [241]

- Во првата глава го дефиниравме *стандардот* како документ, спецификација, односно техничко решение како помош за функционирање на пазарот.
- *Европскиот стандард* е нешто повеќе од тоа и постојат две главни карактеристики што го прават различен од стандардот: 1) европскиот стандард (ЕН - EN) е стандард што го донесуваат европските организации за стандардизација (ЦЕН, ЦЕНЕЛЕК или ЕТСИ). Овој стандард е дизајниран и составен од страна на сите заинтересирани страни во транспарентна постапка; 2) европските стандарди мора да бидат преземени како национални стандарди во сите земји-членки. Производителот има полесен пристап до пазарите во сите европски земји каде се применуваат европските стандарди.
- Терминот *европски хармонизиран стандард* е стандард кој го подготвува ЦЕН или ЦЕНЕЛЕК на барање на ЕК со цел исполнување на суштинските барања од директивите на Новиот пристап. Тие треба да бидат на листата на европските хармонизирани стандарди и исто така, треба да бидат преземени како национални стандарди од сите земји-членки. Терминот дефиниран на овој начин укажува на врската со директивите од Новиот пристап и создава предуслов за претпоставка за усогласеност.

Претпоставка за усогласеност (Presumtion of Conformity) како новост во Новиот пристап значи дека се претпоставува дека производите што ги исполнуваат барањата на хармонизираните европски стандарди автоматски ги исполнуваат барањата на европските директиви. Европските стандарди не се задолжително засновани на меѓународните стандарди.[242]

Новите процедури за оценка на усогласеноста се воведени како клучен сегмент на т.н. **Глобален пристап**. Оценката на усогласеноста е дефинирана како „секоја активност која се однесува на директно или индиректно утврдување дали се исполнети суштинските барања“.

[241] Richard E. Baldwin: *Sequencing and Depth of Regional Economic Integration: Lessons for the Americas from Europe*, Graduate Institute of International Studies, Geneva, 2005, p. 11.

[242] Helen Delaney: *Guide to EU Standards and Conformity Assessment*, DIANE Publishing, Gaithersburg, 2008, p. 11.

Процедурите за оценка на усогласеноста претставуваат механизам кој има за цел да обезбеди дека производите, услугите или системите имаат пропишани карактеристики, како и дека тие карактеристики се конзистентни од производ до производ, од услуга до услуга, од систем до систем. Процедурите за оценка на усогласеноста опфаќаат фаза на проектирање, фаза на изработка или двете фази. Овие процедури се поделени во неколку модули или претставуваат комбинација од модули. Цел на процедурата за оценка на усогласеноста е безбеден производ и означување со знак ЦЕ во согласност со директивите од Новиот пристап.[243]

Процедурите се одредуваат врз основа на: типот на производ, природата на ризикот што ја содржи производот, економските структури на конкретниот сектор, типот и значењето на производството и принципот на пропорционалноста. Процедурите за оценка на усогласеноста постојат како:[244]

- Оценка на усогласеноста без учество на трета страна - оценката на усогласеноста ја врши или самиот производител и тогаш производот го следи декларација за усогласеност или
- Како оценка на усогласеноста со учество на трета страна во зависност од документот што го следи производот - оценката на усогласеноста ја врши тело независно од производителот или потрошувачот и во ваквите случаи производот го следи сертификат издаден од страна на тело за нотификација. Ова тело е независно тело (сертификационо или контролно тело за оценка на усогласеноста со барањата од одредени директиви) кое е именувано од страна на земјите-членки во согласност со посебните национални прописи, со цел независна оценка на усогласеноста на производите, односно на производствените процеси, како што бараат директивите, а сè со цел добивање на CE знак. Така, процедурите се разликуваат во зависност од тоа која директива е во прашање и учеството на трета страна не е задолжително за сите производи. Телото за нотификација претставува новост во Новиот пристап.

Друга новост на Новиот пристап е и заштитна клаузула која ги обврзува земјите-членки да ограничат или забранат ставање на пазарот или пуштање во употреба на опасни производи или таквите производи да се повлечат од пазарот. Како општо правило, процедурата за

[243] David Hanson: *CE Marking, Product Standards and World Trade*, Edward Elgar Publishing, Cheltenham, 2005, p. 56.
[244] Helen Delaney: *Guide to EU Standards and Conformity Assessment*, DIANE Publishing, Gaithersburg, 2008, p. 21.

спроведување на заштитна клаузула се ограничува на производи кои се:[245]

- Опфатени со директивите од Новиот пристап,
- Обележани со CE знакот,
- Одреди од страна на земјите-членки како производи што претставуваат суштинска опасност, дури и во случаите кога производите се произведени, инсталирани или одржувани на прописен начин, како и доколку се употребуваат за прописна намена.

Така, процедурата за спроведување заштитна клаузула се применува како национална мерка која: ограничува или забранува пласирање на производи на пазарот, како и повлекување на производот од пазарот; се однесува на сите производи кои припаѓаат во иста серија; има задолжително правно дејство. Земјите-членки имаат обврска да пријават (нотификуваат) до ЕК за секоја мерка што претставува спроведување на заштитна клаузула, непосредно по преземањето на таква мерка. Пријавата мора да биде пратена со неопходни информации и докази со кои се оправдува таквата мерка.

Барањата за CE ознаката, исто така, претставуваат новост што Новиот пристап ја воведува во системот инфраструктура на квалитет. Обележувањето со CE ознаката подразбира дека производот е усогласен со сите барања од директивите што се применуваат за него, што значи дека ставен CE знак е потврда дека: производот е усогласен со сите прописи на ЕУ што мора да се применат во конкретен случај и дека се извршени сите неопходни процедури за усогласеност.[246] Многу е важно да се знае дека CE означувањето не е неопходно за сите производи и за одредени производи не се бара CE ознака. CE знакот го става производителот на пакувањето на производот, но знакот може да се стави и на документ заедно со други информации за производот.

За земјите надвор од ЕУ, CE ознаката најчесто се нарекува „европски пасош“. Често, потрошувачите го прифаќаат CE означувањето на производот како показател за усогласеност со утврдените минимални стандарди, а со тоа и минимално ниво на безбедност кое може да го нема кај други производи. Така, CE ознаката за многу потрошувачи е „симбол на безбедност." Да се биде производител кој сака да извезува во ЕУ, инвестирањето во CE ознаката е многу корисно.[247]

---

[245] Helen Delaney: *Guide to EU Standards and Conformity Assessment*, DIANE Publishing, Gaithersburg, 2008, p. 20.

[246] http://www.ce-marking.com/why-is-CE-marking-called-European-passport.html

[247] http://www.ce-marking.com/why-is-CE-marking-called-European-passport.html

Со Новиот пристап била воведена поделена одговорност помеѓу производителот и надлежните институции во земјите-членки. Производителот е одговорен за оценка на усогласеноста на производот пред негово ставање на пазарот, а надлежната институција во земјата-членка е одговорна за оценка на усогласеноста после ставањето на производот на пазарот, што значи дека усогласеноста на производот со суштинските барања од директивите ќе биде контролирано од страна на орган за надзор на пазарот.

Новиот пристап имал позитивно влијание на слободното движење на стоките (моделот на Новиот пристап е прикажан на слика 3.1), а со Новиот пристап се постигнало:

- Зголемување на степенот на заштита на Внатрешниот пазар,
- Исти правила за европската и увезената стока,
- Унапредена безбедност на производите,
- Намалено оптоварување за претпријатијата.

Со текот на времето, одредени цели како и одредени директиви од Новиот пристап биле различно толкувани во праксата и така станало неопходно да се ревидираат некои аспекти од Новиот пристап, за да се постигне:[248]

- Унапредување на размена на информации и искуства помеѓу телата за нотификација,
- Усогласување на барањата за телата за нотификација, како и за процедурите за пријавување (нотификување),
- Унапредување на административната соработка кога во прашање е надзор на пазарот,
- Забрзана реакција кога е во прашање процедурата за примена на заштитната клаузула,
- Јакнење на кредибилитетот на знакот CE бидејќи било потребно да се препознае дека овој знак повеќе не е инструмент само за производителите и пазарната инспекција, туку е многу важен и за потрошувачите.

[248] Allan F. Tatham: *Enlargement of the European Union*, Kluwer Law International, New York, 2009, p. 342.

**Слика 3.1.** Моделот на Новиот пристап




**Извор:** Goetsch, D., & Davis, S: *Introduction to Total Quality: Quality Management for Production, Processing, and Services*, 2nd Edition, MacMillan Publishing Co, Reading, 2001, p. 144

Причините и потребите за ревизија на Новиот пристап довеле до усвојување на „Нов пакет мерки за унапредување на трговијата со производи“.

### 3.1.3. Нехармонизирана област

Директивите од Стариот и Новиот пристап ги уредуваат барањата за безбедност на производите на пазарите на сите земји-членки на ЕУ (хармонизирана област), а движењето на индустриските стоки во нехармонизираната област е на различен начин. Во случаите кога, за одделни групи на производи прописите не се усогласени на територијата на ЕУ (нехармонизирана област), секоја земја-членка може да го примени сопственото техничко законодавство и националните стандарди. Како последица на ваква ситуација се ограничување на трговијата заради технички бариери бидејќи она што претставува стандард во една земја-членка е техничка бариера во

друга. Единствена директива која се применува во оваа сфера и која претставува врска помеѓу земјите-членки кога се во прашање небезбедни производи е Директивата за општа безбедност на производите. Сè друго во оваа област останува во дометот на директна примена на Договорот за основање на ЕЗ. Листата на производи од нехармонизираната област може да се види на веб страната на ЕК.[249]

*Принцип на заемно признавање*

Првиот механизам за елиминирање на техничките бариери во трговијата во нехармонизираната (нерегулираната) област се остварува преку примена на принципот на заемно признавање. Овој принцип бил изведен од судската пракса, а се наоѓа во чл. 34-36 од Договорот за основање на ЕЗ. Правилата и постапките што ги применуваат надлежните органи кога донесуваат одлуки што можат да ја ограничат слободната трговија на производите што се законито ставени на пазарот во друга земја-членки се уредени со одредбите од регулативата 764/2008.[250]

Принципот на заемно признавање дошол до израз во случајот „Касис де Дижон”. Принципот бил изведен од обидот за „помирување“ двата основни принципи на кои се потпира Договорот за основање на ЕЗ: принципот за слободно движење на стоките и принципот на заштита на здравјето и безбедноста. Принципот на заемно признавање се состои од следното: *производите кои законски се ставени на пазарот во една земја-членка, не можат да бидат забранети на пазарот на друга земја-членка заради разлика во националните прописи*. Единствен дозволен исклучок – важен општ интерес како што се здравјето, потрошувачот или животната средина. Овој исклучок подлежи на строга контрола за да не се создадат бариери во меѓусебната трговија.[251]

Сликата 3.2 го покажува односот на хармонизираните (регулирани) и нехармонизираните (нерегулираните) области.

---

[249] http://ec.europa.eu/growth/single-market/goods/free-movement-sectors/mutual-recognition/products-list_en

[250] Allan F. Tatham: *Enlargement of the European Union*, Kluwer Law International, New York, 2009, p. 342.

[251] Keith Eugene Maskus, John Sullivan Wilson: *Quantifying the Impact of Technical Barriers to Trade: Can it be Done?*, University of Michigan Press, Michigan, 2001, p. 75.

**Слика 3.2.** Шематски приказ на законодавството кое се однесува на (не)хармонизираната област




**Извор:** http://www.tehnis.privreda.gov.rs/tehnicki-propisi/Neharmonizovani-tehnicki-propisi.html

Како што се гледа на сликата, регулираната област е „покриена“ со хармонизираното техничко законодавство и може да се заклучи дека во земјите-членки со приближно исто техничко законодавство многу е мала веројатноста да се појават технички бариери. Во нерегулираната област техничкото законодавство и стандарди не се хармонизирани (усогласени), така земјите-членки имаат можност да го применуваат своето сопствено национално законодавство, така на овој начин, веројатноста за појава на технички бариери е поголема. Ова се причините заради кои примената на Директивата за општа безбедност на производите, како и принципот на заемно признавање го намалуваат ризикот од појава на технички бариери во трговијата.

*Директива за општа безбедност на производите*

Директивата за општа безбедност на производите ЕЗ/95/2001 била усвоена во 2001 год.  и воведува барања за општа безбедност на секој производ кој се пласира на пазарот за потребите на потрошувачите. Според одредбите од оваа Директива, безбеден производ е производ што не претставува ризик или ризикот е намален во смисла на природата на неговата намена и тој, како таков, обезбедува високо

ниво на заштита на здравјето и безбедноста на луѓето. Покрај тоа, производот ќе се смета за безбеден доколку е во согласност со одредбите на европското законодавство кое се однесува на безбедноста или во случај на отсуство на такви одредби, доколку е во согласност со соодветните национални прописи на земја-членка во која се продава производот. Производот, исто така, ќе се смета за безбеден доколку е во согласност со европскиот стандард кој е усвоен според правилата и во согласност со Директивата. Во случај на отсуство на такви прописи или стандарди, усогласеноста на производот со барањата за безбедност се оценува според: [252]

- доброволните национални стандарди со кои се преземаат други соодветни европски стандарди,
- препораките на ЕК,
- стандардите на земјите-членки во кои производот се става на пазарот или се продава,
- кодексот добра пракса во врска со здравјето и безбедноста
- очекувањата на потрошувачите кога е во прашање безбедноста на производите.

Во процесот на ставање безбеден производ на пазарот секој учесник има своја улога:[253]

- Производителите имаат обврска да и ја обезбедат неопходната информација на потрошувачите за процена на ризикот за производот, а особено во случај кога ризикот не е очигледен, како и да преземат неопходни мерки за да се избегнат такви ризици.
- Земјите-членки имаат обврска да обезбедат дека производителите и дистрибутерите ги исполнуваат своите обврски. За ова да го остварат, земјите-членки мораат да ги оспособат институциите што се надлежни за следење на усогласеноста производите со барањата за безбедност, преземање на соодветни мерки кога се во прашање различни производи и информирање на ЕК за сите неопходни детали.
- ЕК ги овластува европските организации за стандардизација за донесување на стандарди и објавува листи на европски стандарди во службениот весник на ЕУ, што мораат да бидат усогласени со општиот безбедносен стандард.

---

[252] Raimonda Liepiņa, Inga Lapiņa, Jānis Mazais: *Assessment of technical harmonisation and conformity in the global market*, Intellectual Economics, Riga, 2012, p.p. 522-523.

[253] Helen Delaney: *Guide to EU Standards and Conformity Assessment*, DIANE Publishing, Gaithensburg, 2008, p. 5.

За да се олесни целиот овој процес, бил воведен системот РАПЕКС (RAPEX), кој претставува систем за брза интервенција кога се работи за производи што претставуваат сериозен ризик. Според одредбите на Директивата, земјите-членки ги идентификуваат производите што претставуваат сериозен ризик по здравјето и безбедноста, а потоа итно преземаат мерки за да ги заштитат потрошувачите. Во овој случај, земјите-членки мора веднаш да ја информираат ЕК преку системот РАПЕКС за преземените мерки. Овој систем претставува средство за брза размена на информации помеѓу земји-членки и ЕК. На овој начин се ограничува или забранува дистрибуција на опасни производи.[254]
На храната, фармацевтските и медицинските производи се применуваат други интервентни системи.

Во рамките на РАПЕКС системот, земјите-членки ги обезбедуваат следните информации: [255]

- Информации неопходни за идентификација на производот,
- Опис на ризикот што може да претставува производот, како и документ за процена на ризикот,
- Податоци за преземените мерки,
- Информации за дистрибуција на производите.

ЕК управува со РАПЕКС системот и може да наложи преземање на итни мерки во соработка со земјите-членки. Информациите за ризиците што ги претставуваат производите мора да бидат достапни за јавноста, сепак постои и исклучок од ова правило, кога за оправдани случаи ризиците се професионална тајна.

### 3.2. Надзор на пазарот

Спроведувањето на законодавството на Заедницата е обврска на земјите-членки: член 10 од Договорот за ЕЗ бара од земјите-членки да ги преземат сите соодветни мерки за да обезбедат исполнување на нивните обврски што произлегуваат од Договорот. Надзорот на пазарот е суштинска алатка за примена на директивите од Новиот пристап, особено со преземање на мерки за проверка дали производите ги задоволуваат барањата на применливите директиви, дали се преземаат дејства за усогласување на производите што не се во согласност и кога се потребни санкции. Високото ниво на заштита е предвидено во директивите на Новиот пристап. Ова бара од земјите-

[254] http://www.eftasurv.int/internal-market-affairs/notifications/rapex-notifications/
[255] https://www.eubusiness.com/topics/consumer/rapex/

членки да ги преземат сите неопходни мерки за да обезбедат дека производите можат да се пласираат на пазарот и да се пуштат во употреба само ако тие не ја загрозуваат безбедноста и здравјето на луѓето или други интереси опфатени со важечките директиви од Новиот пристап, доколку се правилно изградени, инсталирани и одржувани и се користат во согласност со нивната намена. Ова подразбира обврска за земјите-членки да организираат и спроведат надзор на пазарот на начин кој е ефективен и доволно опширен за да открие производи што не се во согласност. Ова е да се заштитат не само интересите на потрошувачите, работниците и другите корисници, туку и интересите на економските оператори од нелојална конкуренција. Обврската за надзор на пазарот е комплементарна со одредбите од директивите на Новиот пристап кои бараат од земјите-членки да дозволат слободно движење на производи што се во согласност со барањата. Оваа обврска, исто така, одговара на правото на земјите-членки да го оспорат, според заштитната клаузула, слободното движење на суштински несоодветни производи.[256]

Надзорот на пазарот е одговорност на јавните власти. Ова е за да се гарантира непристрасноста на операциите за надзор на пазарот. Секоја земја-членка може да одлучи за инфраструктурата за надзор на пазарот. Како резултат на тоа, инфраструктурата за правен и административен надзор на пазарот се разликува од една земја-членка до друга. Ова посебно бара особено ефикасна административна соработка помеѓу надлежните државни органи за да може да се обезбеди исто ниво на заштита во целата ЕУ и покрај тоа што надлежноста за надзор на пазарот е ограничена на територијата на секоја земја-членка.[257]

Надзорот на пазарот вклучува две главни фази: [258]

- националните органи за надзор кои ги надгледуваат производите што се пласираат на пазарот да се усогласат со одредбите на важечкото национално законодавство што ги транспонира директивите на Новиот пристап;
- последователно, кога е потребно, тие да преземат акција за да утврдат усогласеност.

Иако операциите за надзор на пазарот не можат да се одвиваат за време на фазата на дизајнирање и производство, ефикасното

---

[256] European Commission: *Guide to the implementation of directives based on the New Approach and the Global Approach*, Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 2000, p. 47.
[257] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=uriserv:OJ.C_.2016.272.01.0001.01.ENG
[258] European Commission: *Guide to the implementation of directives based on the New Approach and the Global Approach*, Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 2000, p. 48.

спроведување обично бара од органите за надзор да дејствуваат во соработка со производителите и добавувачите со цел да се спречи ставањето на пазарот на производи што не се во согласност со стандардите.

Целта на мониторингот на производите пласирани на пазарот е да се потврди дали се тие во согласност со важечките директиви во моментот кога се пласираат на пазарот и, доколку е релевантно, кога се ставени во употреба. ЕЗ-декларацијата за усогласеност и техничката документација му обезбедуваат на органот за надзор неопходни информации за производот.[259]

Надлежните национални органи мора да преземат мерки за да обезбедат усогласеност кога ќе откријат дека производот не е во согласност со одредбите на применливите директиви. Корективната акција зависи од степенот на неусогласеност и, според тоа, мора да биде во согласност со принципот на пропорционалност. Сепак, разликата помеѓу несуштествената и значителната неусогласеност не е секогаш јасна па мора да се одлучува од случај до случај. Погрешното ставање на CE ознаката, на пример, на дизајнот, големината, видливоста, неизбришливоста или читливоста, обично може да се смета како несуштествена неусогласеност. Пред да се преземе некое дејствие, засегнатата страна мора да биде известена, освен ако предметот не е итен и да ѝ се даде можност за консултација. Корективната акција зависи од нивото на неусогласеност кое треба да се утврди од случај до случај и мора да биде во согласност со принципот на пропорционалност: [260]

- прво, производителот или овластениот застапник треба да бидат обврзани да го усогласат производот со одредбите и да го поправат прекршокот;
- во крајна линија, кога другите мерки се неуспешни или не се сметаат за доволни, ќе се преземат сите соодветни мерки за ограничување или забрана на пласирање на пазарот и ставање во употреба на предметниот производ и да се обезбеди негово повлкување од пазарот.

Веќе рековме дека директивите од Новиот пристап вклучуваат форма на заштитна клаузула која ги обврзува земјите-членки да го ограничат или забранат пласирањето на пазарот и пуштањето во

[259] David Greenaway*: The World Economy: Global Trade Policy 2010*, John Wiley & Sons, New York, 2011, p. 158.
[260] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/ALL/?uri=CELEX%3A32009L0125

употреба на опасни или, според некои директиви, на друг начин несоодветни производи или да ги повлечат од пазарот.[261]

## 3.3. Санитарни и фитосанитарни мерки во ЕУ

Трговската политика на ЕУ помага да се оствари безбедност на трговијата со храна и добиточна храна и да се задоволат потребните санитарни и фитосанитарни мерки. Во последниве години, употребата на санитарни и фитосанитарни мерки како трговски бариери за увозот значително се зголемила. Ова создава сериозни проблеми за извозниците на ЕУ. Според ЕУ: [262]

- Владите на земјите што не се членки на ЕУ честопати го надминуваат она што е потребно за да се заштити животот или здравјето на нивните потрошувачи и да се користат санитарни и фитосанитарни мерки за заштита на домашните производители на земјоделските и рибните производи од фер-конкуренција;
- Политиките на заштитата премногу често резултираат со помал избор на потрошувачите и повисоки цени во продавниците;
- Бидејќи царинските бариери за земјоделските и рибните производи постепено се намалуваат во текот на следните години ваквите проблеми веројатно ќе станат уште почести.

ЕК има низа одговорности во областа на санитарните и фитосанитарните мерки. ЕК е одговорна дека законодавството на ЕУ во оваа област ги исполнува меѓународните обврски на ЕУ од СПС Спогодбата и правилата се правилно имплементирани во земјите-членки на ЕУ при увоз од трети земји. ЕК, исто така, работи на подобрување на условите за пристап на пазарот за извозниците на ЕУ, каде што тие се блокирани. Во зависност од земјата и од типот на бариерата, ЕУ располага со различни средства за справување со неоправдани и неразумни санитарни и фитосанитарни бариери што создаваат проблеми за извозниците на ЕУ. [263]

ЕУ како еден од најголемите глобални трговци со храна и добиточна храна влегла во разни меѓународни трговски договори и придонела за развој на меѓународни стандарди што ја поткрепуваат политиката за храна на ЕУ. ЕУ активно соработува со СТО и главните

---

[261] European Commission: *Guide to the implementation of directives based on the New Approach and the Global Approach*, Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 2000, p. 52.
[262] http://trade.ec.europa.eu/doclib/docs/2013/april/tradoc_150986.pdf
[263] http://trade.ec.europa.eu/doclib/docs/2013/april/tradoc_150986.pdf

меѓународни тела за стандардизација во областите на безбедноста на храната и здравјето на животните.  Како светски најголем трговец, извозник и увозник на храна, ЕУ исто така има склучено повеќе трговски договори со трети земји или групи на земји во врска со санитарните и фитосанитарните мерки.

При извоз на храна во ЕУ, постојат регулативи и многу строги барања кои можат да бидат проблематични и да преставуваат бариера за многу компании кои извезуваат храна. Некои истражувања покажале дека во одредени земји, компаниите или фармерите да можат да ги исполнат строгите стандарди на ЕУ за безбедност на храната, треба да потрошат десет пати повеќе отколку што вложуваат вообичаено. Постои сомневање дека ЕУ, заедно со другите развиени земји, користи стандарди за безбедност на храната за протекционистички цели. Според ЕУ, нивните санитарни и фитосанитарни мерки не се наменети да ја блокираат трговијата, туку да го заштитат здравјето во тој регион. Сепак, факт е дека ЕУ поставува многу високи стандарди за безбедност на храна и дека тие тешко да се исполнат, особено за земјите во развој.[264]

СПС Спогодбата на СТО се однесува на примената на безбедноста на храната и прописите за здравјето на животните и растенијата. Правната основа на ЕУ во врска со СПС Спогодбата на СТО произлегува од членот 207 од Римскиот договор, кој ѝ дава на Комисијата, по овластување од Советот, надлежност за спроведување на Заедничката трговска политика, вклучувајќи ги и меѓународните договори и во Одлуката на Советот број 94/800/ЕУ со која се прифаќа Завршниот акт на Уругвајската рунда мултилатерални трговски преговори и ја вклучува СПС Спогодбата. Експертска група од земјите-членки ѝ асистира на Комисијата во подготовката на позицијата на ЕУ за Комитетот на СТО за санитарните и фитосанитарните мерки.[265]

### 3.3.1. Безбедност на храната во ЕУ

ЕУ го дефинира системот на безбедност на храна како единствен систем од „нива до трпеза“, кое го вклучува и производството на добиточна храна, примарното производство, преработката, складирањето и дистрибуцијата на храната, здравствената заштита и благосостојбата на животните. Целта на политиката на ЕУ за

[264] http://www.un.org/africarenewal/magazine/january-2006/new-barriers-hinder-african-trade
[265] https://ec.europa.eu/food/safety/international_affairs/wto_en

безбедност на храната е да се заштити здравјето и интересите на потрошувачите, истовремено гарантирајќи непречено функционирање на Единствениот пазар. Со цел да се постигне оваа цел, ЕУ обезбедува дека стандардите за контрола се воспоставуваат и се почитуваат во однос на хигиената на храната и прехранбениот производ, здравјето и благосостојбата на животните, здравјето на растенијата и спречувањето на ризикот од контаминација од надворешни супстанции.

ЕУ применува заедничко законодавство за храна кое е еднакво за сите земји-членки. Во 2003 год. ЕУ станала член на Комисијата Codex Alimentarius, која претставува чадор организација за безбедноста на храната. Комисијата Codex Alimentarius ги основала Организацијата за храна и земјоделство на Обединетите нации (ФАО) и Светската здравствена организација (СЗО). Комисијата Codex Alimentarius, Светската организација за здравје на животните и Меѓународната конвенција за заштита на растенијата се сметаат за сестрински организации и постои комплементарност помеѓу нив, затоа што Комисијата Codex Alimentarius работи на заштита на луѓето, Светската организација за здравје на животните работи за заштита на животните, а Меѓународната конвенција за заштита на растенијата работи на заштита на растенијата. ЕУ и нејзините земји-членки активно учествуваат во активностите на овие организации.[266]

Безбедноста на храната за ЕУ е еден од главните приоритети и е дел од неколку свои подрачја во надлежностите на Заедницата, меѓу кои се Заедничката земјоделска политика и руралниот развој, околината, јавното здравство, заштитата на потрошувачите и внатрешниот пазар. Европската комисија во 2000 год. ја објавила т.н. „Бела книга“ со општите начела за безбедноста на храната, со која бил најавен развојот на законодавната рамка. Со оваа рамка бил покриен целиот синџир на исхрана т.н. „од фарма до чинија“. Согласно овој принцип, безбедноста на храната во ЕУ се однесува на:[267]

- Храната за животните и здравјето на животните;
- Заштита и грижа за животните;
- Ветеринарни прегледи;
- Здравствените мерки за грижа за животните;
- Здравствените проверки на растенијата;
- Подготовката и хигиената на прехранбените производи.

[266] https://ec.europa.eu/food/safety/international_affairs/standard_setting_bodies/codex_en
[267] http://www.dei.gov.ba/dokumenti/default.aspx?id=5941&langTag=bs-BA

Заедничката земјоделска политика на ЕУ е една од најважните политики на ЕУ, бидејќи во неа се вложува скоро половина од Буџетот на ЕУ. Дека ЕУ не е многу заинтересирана за слободна трговија со трети земји се покажува со трите суштински начела на Заедничката земјоделска политика:[268]

- Единствен пазар – кој се однесува на правилата за слободно движење на земјоделските стоки меѓу земјите-членки и на одредување на заеднички цени и помош без разлика на седиштето на економскиот оператор. Адекватната примена на ова начело е заедничкото регулирање на цените, исплаќање на помош и правила на конкуренција, хармонизација на прописите за здравственото осигурување и административните постапки, како и зааедничка надворешнотрговска политика;
- Предност на ЕУ – значи давање предност на земјоделските производи на ЕУ пред увезените и заштита на внатрешниот пазар од пореметувања предизвикани од увозни производи од трети земји и пореметувања на светскиот пазар;
- Финансиска солидарност – значи дека трошоците за Заедничката земјоделска политика се делат на сите земји-членки.

Заедничката земјоделска политика се состои од група правила и механизми што го регулираат производството, продажбата и пласирањето на земјоделските производи во ЕУ, со посебен акцент на развојот на селските подрачја, а главно опфаќаат финансиска поддршка, директни субвенции на земјоделците и надзор на понудата.

Политиката за безбедност на храната во ЕУ претрпела големи реформи во почетокот на 2000-те како одговор на стравувањата на безбедноста на храната од 1990-те. Во 2002 год. започнала изградбата на новата законодавната рамка за безбедноста на храната, која се темели на неколку општи начела: потврда за интегрирана природа на синџирот на исхрана, анализа на ризикот, разграничување на анализа и управување со ризикот, одговорност на операторот во овој сектор, можност за следливост на производот во секој степен од синџирот за исхрана и право на потрошувачите за јасни и точни информации. Така, реформите резултирале со Законот за храна на ЕУ преку Регулативата (ЕЗ) 178/2002.[269]

Безбедноста на храната и заштитата на интересите на потрошувачите се од голема грижа за општата јавност, невладините

[268] https://ec.europa.eu/info/food-farming-fisheries/key-policies/common-agricultural-policy/cap-glance_en
[269] http://www.dei.gov.ba/dokumenti/default.aspx?id=5941&langTag=bs-BA

организации, професионалните здруженија, меѓународните трговски партнери и трговските организации. Довербата на потрошувачите е суштински резултат на успешната политика за храна и затоа е примарна цел на активностите на ЕУ поврзани со храната. Транспарентноста на законодавството и ефективната јавна консултација се основни елементи за градење на оваа поголема доверба. Подобра комуникација за безбедноста на храната и проценката и објаснувањето на потенцијалните ризици, вклучувајќи и целосна транспарентност на научните мислења, се од клучно значење.[270]

ЕУ е потписник на СПС и на ТБТ Спогодбата на СТО, па затоа поголемиот дел регулаторни барања на ЕУ се во согласност со Спогодбите. Сепак, некои мерки на ЕУ бараат повисоки стандарди од оние утврдени со договорите на СТО.

Законодавството на ЕУ за безбедност на храната содржи неколку основни принципи: [271]

- Безбедна храна – храната е усогласена и контролирана на начин пропишан со релевантните закони на ЕУ;
- Безбедност на храна заснована врз контрола на синџирот на производство на храната наспроти контрола на крајните производи;
- Пристап од „фарма до трпеза“ – следење на хигиена во синџирот на производство;
- Увезена храна – исто ниво на заштита на потрошувачите, независно дали е произведена во ЕУ или увезена надвор од ЕУ (врз основа на СПС принципите);
- Принцип на недискриминација меѓу трети земји кои извезуваат во ЕУ (врз основа на СПС принципите).

Земјите кои сакаат да извезуваат прехранбени производи во ЕУ се обврзани да докажат дека, за конкретните производи кои сакаат да ги извезуваат, имаат и можат да одржуваат стандарди што се барем еквивалентни на оние што се применуваат во самата ЕУ. Производите што се извезуваат во ЕУ треба да ги исполнат фитосанитарните, ветеринарните, пазарните и стандардите за безбедност на храната.[272]

Околу 98% од законодавството за храна е хармонизирано на ниво на ЕУ. Увезените производи мора да ги задоволат постојните барања на

---

[270] https://eeas.europa.eu/archives/delegations/japan/wp-content/uploads/Trade-Food-Safety-PDF.pdf
[271] http://www.fao.org/fileadmin/user_upload/Europe/documents/Events_2009/poti/3mikanadze_en.pdf
[272] Jan Michalek: *Full Integration Versus Partial Trade Liberalization: Comparing The Economic Performance of The NMS and MPC's*, Warsaw University, Warsaw, 2007, p. 30.

земјите-членки во случаи кога хармонизација на ЕУ сè уште не е завршена или не постои. Кога законодавството не е усогласено на ниво на ЕУ, принципот на заемно признавање треба да гарантира слободно движење на стоки во ЕУ. Во ЕУ имало двоен пристап во усогласување на законите за храна: „хоризонтална“ легислатива која покрива аспекти што се заеднички за сите прехранбени производи, како што се: адитивите, етикетирањето, хигиената и сл. и „вертикална“ легислатива за специфични производи, на пример: вино, какао и производи од чоколада, шеќери, мед, овошни сокови, овошни џемови итн.[273]

### *3.3.1.1. Структура на законодавството на ЕУ за безбедност на храната*

Уште од самиот почеток, ЕЕЗ (сега ЕУ) посветила големо внимание на земјоделството. Така, се започнало со развој на законодавство кое се однесува на храната. Ова законодавство потекнувало од Генералниот директорат одговорен за земјоделство, а дел од одговорноста се префрлила кај Генералниот директорат одговорен за индустријата, претпријатијата и внатрешниот пазар. Од почетокот на 1960-те до средината на 1990-те, европскиот закон за храна главно бил насочен кон создавање на внатрешен пазар за прехранбени производи во ЕУ. Оваа пазарно-ориентирана фаза може да се подели во две етапи. Во текот на првата, акцентот бил ставен на хармонизацијата на националните стандарди за производите преку вертикални директиви. Оваа етапа завршила со случајот „Касис де Дижон“. Во текот на втората етапа, акцентот се префрлил на усогласувањето преку хоризонталните директиви.[274]

Во време кога се појавила болеста „кравјо лудило“ и другите ризици од храна во 1990-те, биле откриени многу сериозни недостатоци во постојното тело на европското законодавство за храна. Евидентно било дека ќе бидат потребни основни реформи. Во јануари 2000 година, Европската комисија ја објавила својата визија за идниот развој на европското законодавство за храна во „Белата книга за безбедност на храната“. Во годините од објавувањето на Белата книга, се извршила целосна ревизија на европското законодавство за храна.[275]

---

[273] Hilde Brans: *Food and Agricultural Import Regulations and Standards – Narrative*, Office of Agricultural Affairs, U.S. Mission to the European Union in Brussels, Brussels, 2016, p. 5.
[274] Chris Downes: *The Impact of WTO SPS Law on EU Food Regulations*, Springer Science & Business Media, Berlin, 2014, p. 13.
[275] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=LEGISSUM:l32041

Слободното движење на стоките на Внатрешниот пазар на ЕУ е од витално значење за развојот на законодавство за храна. Во првите години од спроведувањето на амбициозната идеја за трговија без граници, законодавството на Заедницата првенствено имало за цел олеснување на Внатрешниот пазар преку усогласување на националните стандарди за производи. Во овој период, договор за квалитетот и идентитетот на прехранбените производи се сметал за неопходен. За да се постигне таков договор, биле издадени директиви за составот на одредени специфични прехранбени производи. Ова се нарекува вертикална законска регулатива (рецепт, состав или технички стандарди). Првите обиди да се воспостави заеднички пазар за прехранбени производи во Европа со пропишување на хармонизирани производи се соочиле со две значителни пречки. Прво, во тоа време, целото законодавство барало едногласност во Советот, што и давало право на вето на секоја земја-членка за новото законодавство. Второ, тоа било обемна задача. Европските институции набргу сфатиле дека има премногу прехранбени производи за да се справат со предизвикот. Сепак, неколку производи останале дел од европските правила што се однесуваат на стандардите за состав. Овие стандарди го сочинуваат наследството од првата етапа од Законот за храна на ЕУ. Тие се ажурираат или се заменуваат кога е потребно, но не се додаваат нови производи.[276]

Судот на Правдата, го унапредил слободното движење на стоките во рамките на ЕУ. Особено значење има случајот „Касис де Дижон“, од кој произлегол принципот на заемно признавање. Ограничувањата и недостатоците на принципот на заемно признавање ја нагласиле потребата за понатамошно усогласување на барањата за храна на европско ниво. За земјите-членки со построги национални стандарди, европското законодавство станало најдобрата можност за подигнување на стандардите на соседите за постигнување на еднакви правила на игра, без да се загрози заштитата на потрошувачите.[277]

Секторот за храна и земјоделство во ЕУ биле длабоко трауматизирани од 1990-те. Серија на кризи резултирале со кршење на довербата на потрошувачите во јавните власти, индустријата и науката. Принципот за заемно признавање не бил успешен, а целата надеж била насочена кон тековната трета етапа од Законот за храна во ЕУ. Иако кризата со појавата на болеста „кравјо лудило“ не била прва и, во

[276] Christine Boisrobert, Sangsuk Oh, Aleksandra Stjepanovic, Huub Lelieveld: *Ensuring Global Food Safety: Exploring Global Harmonization*, Elsevier Inc., San Diego, 2010, p. 44.
[277] Jessica Vapnek, Melvin Spreij: *Perspectives and guidelines on food legislation, with a new model food law*, Food and Agriculture Organization of the United Nations, Rome, 2005, p. 60.

однос на бројот на жртвите, не била најлошата криза за безбедноста на храната во ЕУ, таа предизвикала пресврт во правниот и во регулаторниот систем на Европа. Последователните стравови за безбедноста на храната, појавите на болести кај животните и скандалите околу практики на измама, создало чувство на итност за преземање на заштитни мерки. Јавната свест за епидемијата на „кравјо лудило" и моментот во кој британските и европските власти сакале да го решат овој проблем, претставувал голем предизвик за европската соработка во областа на безбедноста на храната. Кога кризата станала јавна, ЕУ издадала забрана за британскиот извоз на говедско месо. Како одговор на тоа, Велика Британија усвоила политика за прекинување на соработката со европските институции и се обидела да го негира опсегот и сериозноста на проблемот со болеста „кравјо лудило". Европскиот парламент одиграл суштинска улога во решавањето на овој проблем. Била воведена привремена Анкетна комисија, чија улога била да го испита овој случај. Анкетната комисија го дала својот извештај во 1997 год. Во овој извештај биле критикувани и Европската комисија и британската влада. Комисијата била обвинета за погрешно поставување на интересите на индустријата пред јавното здравје и безбедноста на потрошувачите, науката била пристрасна и недостасувала транспарентност. Овој извештај дал импулс за Комисијата да преземе иницијатива во преструктуирањето на европското законодавство за храна.[278]

Две години по објавувањето на Белата книга од Комисијата во 2000 год, бил поставен камен темелникот на новиот европски закон за безбедност на храната – Регулативата 178/2002 од јануари 2002 год., со која се утврдуваат општите принципи и барања на Општиот закон за храна. По усвојувањето на оваа регулатива следело усвојување на цел пакет регулативи.

Новата хармонизирана рамка на ЕУ за храната и добиточната храна стапила на сила на 1 јануари 2006 год, но ЕУ создала серија преодни мерки со кои на земјите-членки им било овозможено до 31 декември 2009 година целосно да ја усвојат рамката. Главната рамка се состои од следниве регулативи и директиви: [279]

- Единствена рамковна регулатива - Општ закон за храна (ЕС / 178/2002);

[278] Christine Boisrobert, Sangsuk Oh, Aleksandra Stjepanovic, Huub Lelieveld: *Ensuring Global Food Safety: Exploring Global Harmonization*, Elsevier Inc., San Diego, 2010, p. 45.
[279] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=celex%3A32004R0853R(01)

- Службени контроли за регулирање на добиточната храна и храната (ЕС / 882/2004);
- Консолидирани правила за хигиена, општи прашања на хигиена што се применуваат за сите видови храна (ЕС/852/2004), дополнителни хигиенски мерки за храна од животинско потекло (ЕС/853/2004) и официјални контроли за храна од животинско потекло (ЕС/854/2004);
- Регулатива за хигиена на добиточната храна (ЕС/183/2005);
- Правила за здравјето на животните (Директива 2002/99/ЕС);
- Укинување на 17-те постојни директиви на 1 јануари 2006 година (Директива 2004/41/ЕС).

**Слика 3.3** Структура на законодавството на ЕУ за храна




**Извор:** Neal K. Van Alfen: *Encyclopedia of Agriculture and Food Systems*, *Second Edition*, Elsevier, Amsterdam, 2014, p. 192

Хармонизираната регулаторна рамка се однесува само на санитарните и на фитосанитарните мерки и е основниот сет на правила. На ниво под оваа рамка постојат бројни регулативи,

директиви и одлуки што се однесуваат на конкретни прашања за примена на Законот за храна. Покрај тоа, постојат многу други регулативи и директиви кои ги опфаќаат проблемите со техничките бариери, но со оглед на исклучително широкиот опсег, бидејќи вклучува прашања поврзани со индустриските стоки како детски играчки, електрични стоки, индустриски процеси и сл., на прашања опфатени со технички бариери, не изненадува тоа што не постои регулаторна рамка за техничките бариери.[280]

*Општиот закон за храна* на ЕУ го дефинира обемот на законот и се применува на сите бизниси во синџирот на исхрана „од фарма до маса". Во принцип, законот за храна се применува на примарниот сектор, но постојат некои исклучоци, особено во однос на хигиенските барања. Синџирот за добиточна храна е внесен во рамките на законодавството на ЕУ за храна со посебни одредби и дефиниции во Општиот закон за храна. Главните цели на Општиот закон за храна на ЕУ се: да постигне високо ниво на заштита на животот и здравјето на луѓето и заштитата на интересите на потрошувачите, вклучувајќи и праведни практики во трговијата со храна, земајќи ги предвид, онаму каде што е соодветно, заштитата на здравјето на животните и благосостојбата, здравјето на растенијата и животната средина; да постигне слободно движење во ЕУ за храна и добиточна храна произведена или пласирана во согласност со општите принципи и барања од Општиот закон за храна на ЕУ.[281]

Општиот закон за храна вовел и неколку принципи. Првиот е дека, законот за храна кој го штити човековото здравје треба да се базира на анализа на ризик, а со тоа и на наука. Несомнено, дискусиите во рамките на СТО во врска со пристапот на ЕУ кон хормоните за раст и генетски модифицираната храна придонеле за носењето одлука да се направи законодавството за храна повеќе засновано на наука. За ситуации на научна неизвесност, се применува принципот на претпазливост. Ова значи дека, во случаите кога проценката на ризикот е неубедлива, но дава научни причини за сомнеж во ризик од безбедноста на храната, јавните власти можат да ги засноваат мерките за заштита на „најлошото сценарио". Друг принцип е дека доколку постојат меѓународни стандарди, тие ќе бидат земени во предвид при развојот или адаптацијата на законот за храна, освен кога таквите стандарди или релевантни делови ќе бидат неефикасни или

[280] https://www.coursehero.com/file/p1vbnnd/The-EU-is-a-signatory-to-the-SPS-and-TBT-agreements-as-are-the-member-states/

[281] B. M. J. van der Meulen: *Reconciling Food Law to Competitiveness: Report on the Regulatory Environment of the European Food and Dairy Sector*, Wageningen Academic Pub, Wageningen, 2009, p. 24.

несоодветни средства за исполнување на легитимните цели на законот за храна или кога постои научно оправдување, или кога тие ќе резултираат со различно ниво на заштита од онаа што е одредена во Заедницата.[282]

Во однос на прехранбените производи, законодавството на ЕУ следи два различни пристапи, **принцип на злоупотреба** и **принцип на забрана**. Основна одредба во Законот за храна на ЕУ е дека храната не може да се донесе на пазарот ако е небезбедна. Трговците со храна се одговорни за ставање во промет на безбедна храна. Трговците се слободни да го пласираат производот на пазарот, но можат да претрпат последици ако ја злоупотребат оваа слобода (принцип на злоупотреба). За некои категории на храна, се бара безбедноста да се докаже пред органите пред таа да биде пуштена на пазарот. Пред да се добие овластување, се применува забрана. Според тоа, за овие прехранбени производи се применува принципот на забрана. Некои постари закони ги надминуваат барањата за безбедност и ги дефинираат сите видови на својства и аспекти на квалитетот што мора да ги исполни храната.[283]

Земјите-членки се обврзани да го спроведуваат Законот за храна, но и да го надгледуваат и да потврдат дека операторите со храна и добиточна храна ги исполнуваат релевантните барања на Законот за храна во сите фази на производство, преработка и дистрибуција.

### *3.3.1.2. Правила за хигиена - хигиенски пакет*

ЕУ препознала дека со цел да се овозможи безбедноста на храната, процесите мора да бидат под контрола во производството, како и во трговијата. Така, по усвојувањето на Законот за храна, во 2004 год. биле усвоени повеќе регулативи т.н. „хигиенски пакет“ кои стапиле во сила во 2006 год. Практиките насочени кон спречување на ризиците во безбедноста на храната се познати како „хигиенски“. Во срцевината на законодавството на ЕУ за хигиената на храната е т.н. ХАСАП-систем (HACCP - Hazard Analysis and Critical Control Points). Тој бара трговците со храна да направат анализа на нивните процеси во кои знаат дека може да се појават опасностите, да одредат како да ги препознаат и како да се справат со нив за да ја одржат безбедноста на храната. Примената на системот мора да биде добро документирана.

[282] Bernd M.J. van der Meulen: *The Structure of European Food Law*, Wageningen University, Wageningen, 2013, p. 80.

[283] Christine Boisrobert, Sangsuk Oh, Aleksandra Stjepanovic, Huub Lelieveld: *Ensuring Global Food Safety: Exploring Global Harmonization*, Elsevier Inc., San Diego, 2010, p. 46.

ХАСАП системот бил развиен од страна на американската НАСА со цел да се обезбеди дека астронаутите нема да бидат погодени од дијареа, повраќање, труење со храна или други опасности со храна, за време на нивниот престој во вселената. ХАСАП системот бил прифатен и од Комисијата Codex Alimentarius како систем погоден за да се овозможи безбедноста на храната ширум светот. Делови од системот претходно биле воспоставени во ЕУ, но од 1 јануари 2006 година, целиот систем станал **задолжителен** за сите прехранбени бизниси во ЕУ, со исклучок на примарниот сектор и некои традиционални производители.[284]

Во трговијата се применува одредбата за следливост. Трговците со храна мора да евидентираат од каде доаѓаат нивните ресурси и каде одат нивните производи. Доколку се случи инцидент со безбедноста на храната, овие информации мора да им овозможат на властите брзо да го идентификуваат потеклото на проблемот и неговото ширење со цел да се отстрани причината и да се погрижат за последиците. Конечно, бизнисите кои имаат причина да веруваат дека храната што ја донеле на пазарот можеби не е во согласност со барањата за безбедност на храна, се обврзани да ја повлечат храната и да ги предупредат потрошувачите.[285]

Главен дел од законодавството на ЕУ за храна се однесува на информациите за бизнисот со храна што им се обезбедуваат на потрошувачите во однос на нивниот производ преку рекламирање и преку етикетирање (означување). Најважната кодификација на овие правила е дадена во Регулативата 1169/2011 за обезбедување на информации за храна за потрошувачите. Најважната промена што Регулативата 1169/2011 ја донела во споредба со претходната состојба е задолжителното наместо доброволното означување на нутритивна вредност на храната, на пример, споменувајќи ги хранливите материи и енергетската вредност присутни во прехранбениот производ. Посебните барања за етикетирање надвор од Регулативата 1169/2011 бараат посебна ознака на етикетата при присуство на адитиви, нови состојки или ГМО.[286]

Регулативата ЕС/852/2004 за прв пат го воведува концептот за обезбедување хигиена на храната во сите фази во синџирот на исхрана.

[284] Neal K. Van Alfen: *Encyclopedia of Agriculture and Food Systems*, *Second Edition*, Elsevier, Amsterdam, 2014, p. 193.
[285] Ludwig Theuvsen: *Quality Management in Food Chains*, Wageningen Academic Pub, Wageningen, 2007, p. 104.
[286] https://www.food.gov.uk/enforcement/regulation/fir/labelling

Увозникот за храна во ЕУ и снабдувачот од трета земја мора да го земат предвид следново: [287]

- Бизнисот со храна во ЕУ мора да овозможи безбедност на храната преку спречување на контаминација на производите од кој било извор (воздух, почва, вода, вештачко ѓубриво, храна, хемикалии, хигиена на работниците, складирање, ракување и отстранување на отпадот);
- Прехранбените производи увезени во ЕУ треба да се усогласат со стандардите за хигиена на ЕУ или со еквивалентни стандарди;
- Прехранбениот бизнис на ЕУ е одговорен за безбедноста на храната и затоа увозниците мора да обезбедат снабдувачите од трети земји да ги исполнуваат условите на ЕУ. Ако производот е обработен, тогаш преработувачот на храна од трета земја, исто така, мора да ги исполнува барањата на ЕУ.

Ова значи дека барањата на ЕУ за хигиена мора да бидат почитувани и од страна на оператори со храна од трети земји бидејќи обврската да се докаже усогласување со релевантните барањата на ЕУ е кај увозникот од ЕУ.

Специфичните мерки за обезбедување на безбедноста и хигиената на храната се поделени на оние што се однесуваат на примарното производство (Анекс IA), што во пракса значи фарма и оние што се занимаваат со преработка на храна (Анекс II) што во пракса се однесуваат на објектите за производство. Тука е невозможно да се дадат детални описи на содржината на анексите или мерките потребни за да се обезбеди безбедноста на храната за одредена култура или тип на процес.[288]

Операторите со храна мора, како што е соодветно, да ги применат следниве специфични хигиенски мерки: [289]

- усогласеност со микробиолошките критериуми за прехранбени производи;
- спроведување на процедурите потребни за исполнување на целите поставени во Регулативата (ЕЗ) бр. 852/2004;
- усогласеност со барањата за контрола на температурата за прехранбени производи;
- одржување на ладен синџир;
- земање примероци и анализа на прехранбени производи.

[287] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/food_hygiene/hygiene_of_foodstuffs.html
[288] UNCTAD: *Food Safety and Environmental Requirements in Export Markets - Friend or Foe for Producers of Fruit and Vegetables in Asian Developing Countries?*, United Nations Publication, New York and Geneva, 2007, p. 46.
[289] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/food_hygiene/hygiene_of_foodstuffs.html

Кога во регулативата не се одредуваат методите за земање примероци или анализа, операторите со храна можат да ги користат соодветните методи утврдени во другите европски или национални законодавства или, во отсуство на такви методи, методи кои нудат еквивалентни резултати на оние добиени со користење на референтниот метод, доколку тие се научно потврдени во согласност со меѓународно признати правила или протоколи.[290]

Регулативата (ЕЗ) бр. 852/2004 одредува сите прехранбени бизниси да бидат регистрирани кај надзорниот надлежен орган, на пример, ресторани, угостители, супермаркети, големопродажни оператори. Доколку, операторот со храна ги исполнува условите, органот за регистрација му издава „потврда за одобрување“.[291]

*ХАСАП - Анализа на опасности и критични контролни точки*

Системот ХАСАП е алатка за управување која овозможува безбедност на прехранбените производи со систематско идентификување на специфични точки на опасност и примена на контролни мерки. Овој концепт бил развиен во раните 1970-ти и е препознатлив во светот и прифатен како ефикасен систем за безбедност на храната. Иако основните принципи на овој концепт не се нови, сепак, неговото воведување го помести акцентот од тестирањето на крајните производи до превентивна контрола на критичните аспекти на синџирот на исхрана „од фарма до маса“. ХАСАП игра важна улога во олеснувањето на меѓународната трговија со храна во согласност со СТО и со СПС Спогодбата. Концептот ХАСАП овозможува системски пристап кон идентификување на опасностите и проценка на веројатноста за нивно појавување за време на производството, дистрибуцијата и употребата на прехранбениот производ и дефинира мерки за нивна контрола. Резултирачкиот ХАСАП план може да се интегрира во поопшт план за гаранција за квалитет и безбедност.[292]

Операторите од прехранбената дејност во ЕУ што извршуваат која било фаза на производство, преработка и дистрибуција на храна по примарното производство и придружните операции, мора да

[290] Food Standards Agency: *Food Additives Legislation Guidance to Compliance*, Food Standards Agency, London, 2015, p. 7.
[291] Omar Aloui, Lahcen Kenny: *The Cost of Compliance with SPS Standards for Moroccan Exports: A Case Study*, The International Bank for Reconstruction and Development /The World Bank, Washington, 2005, p. 7.
[292] http://www.fao.org/docrep/005/y1579e/y1579e03.htm

воспостават, спроведат и да одржуваат постојана постапка или процедури врз основа на ХАСАП принципите.[293]

Кога ќе се изврши било каква промена во производот, процесот или било кој чекор, операторите со храна ќе ја разгледаат постапката и ќе ги направат потребните промени согласно ХАСАП принцииите. [294]

Во бизнисите кои вршат активности со низок ризик, условите за хигиена нема потреба да се развиени според принципите на ХАСАП. Во ваков случај, претпријатијата треба да ги следат упатствата за добра практика каде што се идентификуваат типичните опасности и контроли. Регулативата, исто така, бара секое лице кое работи во прехранбената област да одржува висок степен на лична чистота и треба да носи соодветна, чиста и, кога е потребно, заштитна облека.[295]

Употребата на ХАСАП системот во земјоделското производство е ограничена. Кога овошјето и зеленчукот треба да се консумираат свежи, нема чекори што можат да ги елиминираат или намалат биолошките опасности на прифатливи нивоа, ако настане контаминација. Иако ХАСАП има ограничена корист во земјоделското производство на овошје и зеленчук, анализата на опасностите е корисен процес за намалување на опасностите кога се обработуваат производите бидејќи постојат чекори во синџирот на производство каде опасностите може да се минимизираат.[296]

*ЕУРЕПГАП - Добри земјоделски практики на Европската група на трговци и производители*

Мерките наведени во Регулативата ЕС/852/2004 претставуваат конвергенција помеѓу регулаторните барања и доброволните стандарди на приватниот сектор, како што се ЕУРЕПГАП (EUREPGAP) - Добри земјоделски практики на Европската група на трговци и производители и Глобалниот технички стандард на Британскиот малопродажен конзорциум (BRC). Ова е особено важно во смисла дека во отсуство на детални упатства или кодекси за пракса од ЕУ или од националните агенции на земјите-членки, бизнисите со храна ќе треба да ги користат постоечките кодекси на практики и материјали за насочување за приватниот сектор, за да одлучат како најдобро да се исполнат барањата на законот.

---

[293] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/food_hygiene/hygiene_of_foodstuffs.html
[294] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/food_hygiene/hygiene_of_foodstuffs.html
[295] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/food_hygiene/hygiene_of_foodstuffs.html
[296] UNCTAD: *Safety and quality of fresh fruit and vegetables: a training manual for trainers*, UNCTAD Working paper UNCTAD/DITC/COM/2006/16, 2006, Geneva, p. 99.

ЕУРЕПГАП првично бил иницииран во 1997 год.од страна на трговците на мало од Европската група на трговци и производители и се развило во рамноправно партнерство на земјоделските производители и нивните клиенти на мало. Целта била да се развијат широко прифатени стандарди и процедури за глобално сертифицирање на добра земјоделска практика (ГАП). ЕУРЕПГАП, од техничка гледна точка, е збир на нормативни документи што треба да се легитимизираат во меѓународно признати критериуми за сертификација, како што се ИСО водичот 65 (ISO Guide 65). Соработката меѓу претставници од сите фази на синџирот на исхрана ширум светот ги формулирал и развил овие документи. Покрај тоа, заинтересираните страни надвор од индустријата, вклучувајќи ги и потрошувачките и еколошките организации и владите, исто така, биле вклучени во подготовката на протоколите. Оваа широка консултација произвела моќен и предизвикувачки, но сепак остварлив протокол кој земјоделците од целиот свет што можат да го искористат за да покажат усогласеност со Добрите земјоделски практики.[297]

ЕУРЕПГАП е „пред-фарма“ стандард, што значи дека сертификатот го опфаќа процесот на сертифицираниот производ од семе до напуштање на фармата. Тоа е бизнис-за-бизнис етикета и затоа не е директно видлива за потрошувачите. Стандардот ЕУРЕПГАП е првенствено дизајниран да ја одржува довербата на потрошувачите во квалитетот и безбедноста на храната. Други негови важни цели се: да се минимизираат негативните влијанија врз животната средина за земјоделските операции, да се оптимизира употребата на инпути и да се обезбеди одговорен пристап кон здравјето и безбедноста на работниците.[298]

*Микробиолошки критериуми*

До крајот на 2005 год. во ЕУ постоеле бројни закони за хигиена на одредени стоки и многу од овие вклучувале и микробиолошки критериуми. Од 1 јануари 2006 год., новиот пакет на правила за хигиена на храната ги замениле овие закони. Постоечките микробиолошки критериуми биле разгледани за да се создаде нова Регулатива (Регулатива 2073/2005) која го поддржувала овој пакет.

[297] Seyfeddin Muaz: *An economic analysis of food safety standards and its implication on agricultural trade in the context of EU-MED Partnership: The case of SPS Standards and EUREPGAP Requirements*, Research Project No.: FEM 22-12, Femise Reaserch Programme, Cairo, 2005, p. 14.
[298] UNCTAD: *Safety and quality of fresh fruit and vegetables: a training manual for trainers*, UNCTAD Working paper UNCTAD/DITC/COM/2006/16, p. 108.

Многу од постојните критериуми останале непроменети, но некои повеќе не постојат. Наместо тоа се утврдени критериуми во нови области каде тоа е потребно, на пр. салмонела во месо и Listeria monocytogenes во некои готови производи.[299]

Регулативата се однесува на сите оператори на храна кои се вклучени во преработката, производството, ракувањето и дистрибуцијата на храната, вклучувајќи ги и трговците на мало и угостителите. Повеќето примарни производители во моментов не се директно засегнати, бидејќи не се поставени специфични микробиолошки критериуми за примарните производи. Сепак, примарните производители можат да бидат засегнати индиректно, ако нивните клиенти бараат промени во спецификациите, како резултат на развојот во нивните постапки за управување со безбедноста на храната, како на пример, при подобрувањето во хигиената во производството и изборот на суровини. Операторите за храна мора да обезбедат дека прехранбените производи се во согласност со релевантните микробиолошки критериуми и целосно да се усогласат со регулативата. Тие, исто така, мора да ги преземат бараните мерки, ако се утврди дека производот не ги исполнува критериумите.[300]

Усогласеноста со микробиолошките критериуми за прехранбени производи се споменати во членовите 4 и 12 од Регулативата ЕС/852/2004, при што операторите од прехранбена дејност се одговорни да обезбедат дека храната ги исполнува наведените микробиолошки критериуми и дека небезбедната храна не се пушта на пазарот. Во регулативата ЕС/2073/2005 микробиолошките критериуми се поделени во два типа, имено: [301]

- критериуми за безбедност на храната - кои се занимаваат со присуство на микроорганизми во храната, што претставуваат ризик за здравјето на луѓето;
- критериуми за хигиенски процеси - справување со микроорганизми кои можат да се користат како индикатори за нивото на хигиена присутно во бизнисот со храна.

Економските оператори од прехранбената дејност мора да размислат во кои околности е соодветно да се користи микробиолошко тестирање за да се демонстрира усогласеноста со критериумите, но не се бара да извршуваат тестирање во секој случај. На пример, кога процедурите за управување со безбедноста на храната базирани на

[299] https://www.fsai.ie/legislation/food_legislation/general_principles_of_food_law.html
[300] https://ec.europa.eu/food/safety/rasff_en
[301] Food Standards Agency: *General Guidance for Food Business Operators EC Regulation No. 2073/2005 on Microbiological Criteria for Foodstuffs*, Food Standards Agency, London, 2007, p. 3.

принципите на ХАСАП и добрата хигиенска практика, се прават со рутински мониторинг на физичките параметри, како што се следење на време / температурни профили, pH вредност, ниво на конзерванс и активност на вода се обезбедува соодветно уверување дека критериумите се исполнети. Доказите дека бизнисот ги следи насоките од Агенцијата за стандарди за храна, локалните власти или индустриските водичи за добра практика, исто така, можат да помогнат да се прикаже усогласеноста.[302]

*Пестициди*

Во областа остатоци од пестициди неопходно е добавувачите од трети земји да докажат дека не се присутни пестициди што се забранети во ЕУ, и дека нивоата на дозволени пестициди не ги надминуваат максималните нивоа дозволени според правото на ЕУ. Законските одредби за овие барања се опфатени со Директивите 79/117/EEC, 91/414/EEC и Регулативата EC/396/2005.[303]

Листата на пестициди забранети во ЕУ е содржана во Директивата 79/117/EEC. Пестицидите се забранети врз основа на сериозни негативни влијанија врз здравјето на луѓето и животните или животната средина. Храната не може да се увезува во ЕУ ако е третирана или контаминирана со некое од соединенијата наведени во Директивата. Сертификат за извоз не е потребен, но производството е предмет на случајни тестирања на местото при влез, дистрибуција или малопродажба во ЕУ. Откривањето на било која забранета супстанција ќе резултира со одбивање за влез и уништување на пратката и може да резултира со гонење на увозникот и запирање на понатамошен увоз од снабдувачот или земјата во очекување на истрагата од страна на надлежните органи. Производителите и извозниците во трети земји треба да обезбедат дека забранетите пестициди не се присутни на фармата и не можат да ги загадат производите наменети за извоз. Во пракса ова значи дека овие соединенија не смеат да се купуваат, складираат или да се користат на било која локација на фармата. Индустриските здруженија треба да ги убедат владите да избегнуваат користење на некое од овие соединенија и да бараат посигурни и поприфатливи алтернативи за кампањите за јавно здравје, како што се оние поврзани со контролата на комарци.[304]

[302] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=celex%3A32004R0853R(01)
[303] https://ec.europa.eu/food/plant/pesticides/max_residue_levels_en
[304] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=celex%3A31979L0117

Директивата 91/414/EEC се занимава со одобренија за активни супстанции што се користат во пестицидите што треба да се пуштат на пазарот во ЕУ. Производителите на пестициди кои сакаат да регистрираат пестициди и нивна употреба треба да се регистрираат во ЕУ и да обезбедат обемно досие на информации од теренски и аналитички студии за да ја покажат безбедноста и ефективноста на хемикалијата за одредена примена и да утврдат максимално дозволени граници на остатоци (MRL). Оваа информација потоа се оценува од страна на ЕУ за да се одлучи дали соединенеието треба да биде одобрено. Доколку се одобри соединенеието и неговата одобрена употреба, се додава кон анексите на Директивата 91/414/EEC. Доколку соединението не е одобрено, тоа ќе биде прогласено за повлечено. Повлечените соединенија не можат да се направат, продаваат, складираат или користат во ЕУ, но за разлика од забранетите супстанци наведени во Директивата бр. 79/117/ЕЕЗ, можно е одгледувачите надвор од ЕУ да ги користат овие соединенија под услов соединението и неговата примена да се регистрирани за употреба во земјата-производител. Во секој случај, производителот мора да овозможи дека нивото на остатоци од пестициди не го надминува МРЛ поставено во ЕУ и во случаите на повлечени соединенија, ова може да создаде проблеми со докажување со претходните резултати од лабораториите на ЕУ, со кои таа супстанција е прогласена за повлечена.[305]

Усогласените максимални граници за остатоци за пестициди (ЕС /396/2005) - максимални граници за остатоци (МРЛ) се законско ограничување или максимално дозволено ниво на хемиски загадувач во храната или во добиточната храна. Важно е да се разбере дека МРЛ не се токсични ограничувања и затоа, хемикалијата што е откриена во храната на нејзината МРЛ нема да претставува ризик за здравјето на луѓето. Природно, прашањето може да биде поставено за тоа што е разликата помеѓу МРЛ и токсиколошката граница. МРЛ се утврдени научно, користејќи теренски студии за секоја хемикалија и тип на храна, а понекогаш дури и типот на ткивото може да биде релевантен. Во овие студии се утврдени многу широки безбедносни фактори, обично околу 800 пати пониски од токсиколошката граница.[306]

Доставувачите од трети земји мора да се сигурни дека испораките на овошјето и зеленчукот во ЕУ ги задоволуваат вредностите на МРЛ поставени во ЕУ. Исто така, многу важно е за доставувачите од трети

[305] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/TXT/?uri=LEGISSUM:l13002a
[306] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/ALL/?uri=CELEX%3A32005R0396

земји да ги следат промените во вредностите на МРЛ, бидејќи намалувањата на МРЛ ќе треба да се променат во праксата на фарма за да се избегнат повредите во ЕУ. На пример, во 2001 год. ЕУ драстично го намалила МРЛ за пестицидот етефон, што најчесто се користел за деселектирање на ананас. Извозниците на ананас од Гана не успеале да ја забележат оваа промена и два брода биле вратени од границата на ЕУ заради повреда на МРЛ, но тие немало да бидат вратени доколку пристигнале во пристаништето на ЕУ неколку дена порано.[307]

*Загадувачи*

Хемиските загадувачи во храната се регулирани со Регулативата ЕС/466/2001. Со оваа регулатива се утврдуваат максимално дозволените нивоа на хемиски загадувачи, освен пестицидите, како што се: нитратите, микотоксини (габични токсини), тешките метали како олово, кадмиум и жива и 3-монохлоропропан-1,2-диол (3- MCPD) во различни видови на храна од животинско и неживотинско потекло. Загадувачите за овошје и зеленчук се нитрати, олово и кадмиум.[308]

Кај загадувачите е исто како кај пестицидите, Одговорноста на извозникот е да обезбеди дека максимално дозволените нивоа на хемиски загадувачи не се надминати во производите испратени во ЕУ. Не е потребен сертификат со пратката, туку случајно земање примероци и анализа може да се случи на местото при влез, дистрибуција или продажба на мало во рамките на ЕУ. Ако се утврди дека производите ги надминуваат максимално дозволените нивоа во пратката тие ќе бидат одбиени и уништени на трошок на извозниците. Примероците за анализа се земаат по случаен избор и тоа покрива само мал процент од производите што влегуваат во ЕУ. Меѓутоа, доколку се откријат неколку повреди од истата извозна земја на европскиот пазар, Комисијата може да одлучи да примени посебни ограничувања или итни мерки кои го контролираат идентификуваниот ризик и ова вклучува значителен трошок за губење на репутацијата за земјата-извозник и економска загуба за производителите и извозниците во таа земја. Посебни услови и итни мерки се применувале за увоз на стоки од неживотинско потекло во 6 наврати во текот на последните 6 години, пет од овие повреди настанале заради зголемено ниво на

[307] Richard Moody, Irina Kireeva, Ina Butucel: *Agriculture and food law and policy approximation to EU standards in the Republic of Moldova*, IBF International Consulting, Chisinau, 2010, p. 178.

[308] https://publications.europa.eu/en/publication-detail/-/publication/52b2484d-39e0-4aa9-ba19-4b13a887bb1c/language-en

микотоксин во ореви и сушено овошје. Како резултат на овие инциденти, Регулативата ЕС/466/2001 била изменета и дополнета.[309]

### *3.3.1.3. Контрола за безбедност на храната и здравјето на животните*

Системот за контрола на храната во ЕУ се основа на: [310]

- формирање на една агенција што се фокусира на безбедноста на храната;
- користење на анализа на ризикот за дизајнирање на регулативата;
- се препознава дека пристапот од „фарма до трпеза" кој често е пожелен за решавање на опасностите од безбедноста на храната;
- усвојување на ХАСАП-систем како основа за нова регулација на микробиолошки патогени во храната;
- носење на построги стандарди за многу опасности за безбедност на храна;
- создавање на нови и посеопфатни регулативи за справување со ново идентификувани опасности;
- подобрување на перформансите на пазарот во безбедноста на храната преку обезбедување на информации.

Општите правила за спроведување на службени контроли се утврдени со Регулативата ЕЗ бр. 882/2004, со која се уредуваат службените контроли кои се спроведуваат заради верификација на постапувањата во согласност со одредбите и прописите што се однесуваат на храната и храната за животните, прописите за здравјето и заштитата на животните и растенијата. Службените контроли се спроведуваат во сите фази на производството, преработката и дистрибуцијата на храната или храна за животните и производите од животно потекло. Службените контроли ги опфаќаат контролите при работење, употреба и складирање на храна и храна за животните, сите процеси, материјали, постапки, вклучувајќи го и превозот кој се однесува на храна и храна за животните. Службените контроли се

[309] https://www.coursehero.com/file/p7q5cq/For-potatoes-the-maximum-level-applies-to-peeled-potatoes-01-Brassica-leafy/
[310] Amira Vejzagić-Ramhorst: *EU Market Access Constraints for Agricultural and Food Products from Bosnia and Herzegovina*, Chemonics International, Washington, 2010, p. 24.

спроведуваат и при извоз во ЕУ, при пласирање на Единствениот пазар на ЕУ, како и во однос на увоз од трети-земји.[311]

Европската комисија, како чувар на Договорите на ЕУ, е одговорна за обезбедување правилно спроведување на законодавството на ЕУ за безбедност на храната, здравјето на животните, здравјето на растенијата и благосостојбата на животните. Како служба на Комисијата, **Канцеларијата за храна и ветеринарство (FVO)** игра важна улога во исполнувањето на оваа задача. Канцеларијата за храна и ветеринарство е дел од Генералниот директорат на Комисијата и е со седиште во Ирска. Задачите на Канцеларијата за храна и ветеринарство вклучуваат:

- промовирање на ефективни системи за контрола во безбедноста на храната и квалитетот, ветеринарството и здравјето на растенијата;
- потврдување на усогласеноста со барањата на ЕУ за безбедност и квалитет на храна, законодавство за ветеринарство и здравје на растенијата во ЕУ и во трети земји кои извезуваат во ЕУ;
- придонесува за развојот на политиката на ЕУ во безбедноста на храната и квалитетот, ветеринарството и здравјето на растенијата и
- информирање на засегнатите страни за исходот од проценките.[312]

Канцеларијата за храна и ветеринарство работи за да обезбеди ефикасни системи за контрола и да ја оцени усогласеноста со стандардите на ЕУ во рамките на ЕУ и во трети земји кои извезуваат во ЕУ. Ова го прави Канцеларијата за храна и ветеринарство главно преку спроведување инспекции во земјите-членки и во трети земји кои извезуваат во ЕУ. Секоја година Канцеларијата за храна и ветеринарство развива програма за инспекција, идентификувајќи ги приоритетните области и земјите за инспекција. Се утврдуваат наодите од секоја инспекција спроведена во рамките на Програмата во извештајот за инспекција, заедно со заклучоци и препораки. По секоја инспекција, Канцеларијата за храна и ветеринарство дава препораки до надлежниот орган на земјата. Од надлежниот орган се бара да поднесат акционен план до Канцеларијата за храна и ветеринарство за тоа како има намера да ги реши сите недостатоци. Заедно со другите служби на Комисијата, Канцеларијата за храна и ветеринарство го проценува овој

[311] Amira Vejzagić-Ramhorst: *EU Market Access Constraints for Agricultural and Food Products from Bosnia and Herzegovina*, Chemonics International, Washington, 2010, p. 29.
[312] http://ec.europa.eu/food/fvo/how_en.print.htm

акционен план и го следи неговото спроведување преку неколку последователни активности.[313]

**Европска агенција за безбедност на храната** до седиште во Парма, Италија е научно тело за проценка на ризик, независно од институциите на ЕУ, одговорно за:

- научна евалуација на ризиците;
- собирање и анализа на научни податоци;
- проценки за безбедноста на досиејата изнесени од страна на индустријата за одобрување на супстанции или процеси на ниво на ЕУ;
- идентификација на новите ризици;
- научна поддршка на Комисијата, особено во случај на криза за безбедноста на храната и
- директна комуникација со јавноста и со други заинтересирани страни за информации што се однесуваат на работите во рамките на нејзината надлежност.[314]

Додека одговорноста за управување со ризик или донесување одлуки останува кај политичките институции на ЕУ (ЕК, Советот на ЕУ и Европскиот парламент), Европската агенција за безбедност на храната обезбедува помош и независни научни совети. Европската агенција за безбедност на храната е помогната од еквивалентни тела во земјите-членки. Европската агенција за безбедност на храната придонесува Европските потрошувачи да бидат најзаштитени и информирани поврзано со ризиците од синџирот за исхрана.[315]

На национално ниво, органи надлежни за спроведување на службени контроли, вообичаено се министерство за земјоделство и министерство за здравство. Службени контроли за здравствена исправност и хигиената и безбедноста на храната спроведуваат:[316]

- на нивото примарно производство:
  - за храни од животинско потекло – ветеринарна инспекција;
  - за храни од растително потекло – земјоделска инспекција;
- на нивото производство и преработка:
  - за храни од животинско потекло – ветеринарна инспекција;

[313] http://ec.europa.eu/food/fvo/how_en.print.htm
[314] https://europa.eu/european-union/about-eu/agencies/efsa_en
[315] https://www.efsa.europa.eu/en/aboutefsa
[316] European Commission: *Food Safety*, European Commission publications office, Luxembourg, 2014, p. 6.

  - за храни од неживотинско потекло – санитарна инспекција;
  - за храни кои содржат состојки и од животинско и од неживотинско потекло – санитарна и ветеринарна инспекција;
- на ниво на малопродажба, санитарна инспекција, освен во некои случаи ветеринарна инспекција;
- при увоз:
  - за храни од животинско потекло – гранична ветеринарна инспекција;
  - за храни од неживотинско потекло – гранична санитарна инспекција;
  - за храни кои содржат состојки и од животинско и од неживотинско потекло – гранична санитарна и гранична ветеринарна инспекција.

#### *3.3.1.4. Контрола на квалитетот во ЕУ за трети земји*

При увозот на храна и на храна за животните помеѓу земјите-членки на ЕУ важи принципот на Единствениот пазар на ЕУ воспоставен со Римскиот договор кој дозволува слободно движење на храната помеѓу земјите-членки уште познато како внатрешна трговија во ЕУ. Ова значи дека храна произведена, на пример во Шпанија може да влезе во Хрватска без никакви специфични проверки при влез на граница, но таа храна може да влезе и во сите други земји-членки. Ова значи комплетна дискриминација на земјите кои не се членки на ЕУ, освен за одредени земји надвор од ЕУ кои имаат специјални договори со ЕУ. Овие земји ги вклучуваат Норвешка, Исланд, Лихтенштајн и Швајцарија. Одредени територии кои се под контрола на земји-членки на ЕУ, исто така, се ослободени од таквите контроли, вклучувајќи ги Канарските Острови (Шпанија) и Азорските Острови (Португалија). Меѓутоа, Свалбард, Фарските Острови и Гренланд се предмет на контроли за увоз, иако се под контрола на земји-членки на ЕУ.[317]

Храна или храна за животни произведена од трета земја што легално е увезена во земја-членка, може слободно да се движи во сите земји-членки без потреба од дополнителни проверки. Овај е многу важен принцип и бара од земјите-членки да имаат меѓусебно

[317] Food Standards Agency: *Inland Enforcement of Imported Food Controls Resource Pack Northern Ireland*, Food Standards Agency, London, 2014, p. 11.

почитување на меѓусебните гранични контроли, чија соодветност е поддржана од Канцеларијата за храна и ветеринарство. [318]

Законодавството на ЕУ претставува минимален услов за пристап на пазарот. Сепак, многу од поголемите трговци на мало и некои продавачи на големо бараат од добавувачите да покажат усогласеност со приватни и независни стандарди како што се: ЕУРЕПГАП (EUREPGAP) - Добрите земјоделски практики на Европската група на трговци и производители  и Глобалниот технички стандард на Британскиот малопродажен конзорциум (BRC) бидејќи ова е ефикасен начин за обезбедување на потребните системи за управување и контрола на добавувачите. Доколку ЕУ-бизнисот со храна употребува правни мерки и може да побара дека сите добавувачи можат да демонстрираат усогласеност со независен стандард што ги исполнува сите законски барања, тогаш поседува моќна одбрана за бизнисот со храна во ЕУ.[319]

Законот за храна на ЕУ не е екстра-територијален и затоа нема директна примена или правна валидност за добавувачи од трети земји кои не се членки на ЕУ. Сепак, трговијата со храна во ЕУ, односно увозникот или трговецот во малопродажба мора да ги почитува релевантните законски барања и да биде усогласен според член 17 од Општиот закон за храна со одговорност за безбедноста на храната преку задоволување на одредбите и потврда дека овие одредби се исполнети. Според членот 19 од истиот закон, трговецот со храна во ЕУ мора да ја повлече храната за која верува дека не е во согласност со Општиот закон за храна и веднаш да ги информира надлежните органи. Во пракса тоа значи дека, увозникот од ЕУ е одговорен да обезбеди дека сите прехранбени производи што се увезуваат во ЕУ се во согласност со одредбите на Општиот закон за храна на ЕУ и мора да биде во состојба да обезбеди докази за усогласеност, а ако тоа е потребно. Како резултат на тоа, увозникот од ЕУ е обврзан да бара од снабдувачите од трети земји да ги исполнат барањата на Општиот закон за храна на ЕУ. Оттука, добавувачите од трети земји (одгледувачите, преработувачите и извозниците од трети земји) на овошје и зеленчук наменети за пазарите на ЕУ мора да ги исполнат спецификациите на Општиот закон за храна на ЕУ бидејќи тие претставуваат барање за влез на пазарот на ЕУ.[320]

---

[318] https://ec.europa.eu/food/sites/food/files/animals/docs/ad_control-measures_fmd_qandas.pdf

[319] Lucia Caudet: *Single Market: trading safe products across Europe*, European Commission working document MEMO/17/5302, Luxembourg, 2017, p. 3.

[320] A. Graffham:*EU legal requirements for imports of fruits and vegetables (a suppliers guide). Fresh Insights no. 1*, DFID/IIED/NRI, www.agrifoodstandards.org, 2006,  p. 13.

Квалитетот на извозните производи ќе определи дали ќе биде дозволен пристап до пазарот на ЕУ, особено на оние што се во согласност со директивите и прописите на органот. ЕУ има свои директиви и регулативи за стандарди од секоја производна линија на сите нивоа на класификација на производи, така што секоја неусогласеност подразбира одбивање за влез на границата, предупредување и/или повлекување за оние производи што веќе се на пазарот.[321]

Постојат низа контроли храната и храна за животни увезени надвор од ЕУ за да се заштити здравјето на луѓето и животните. Производите од животинско потекло може да се увезуваат само од трети земји кои добиле претходно одобрување од ЕК за соодветниот тип на производ. Освен тоа, претпријатијата вклучени во ракувањето со овие прехранбени производи, исто така, мора да добијат претходно одобрување пред храната да биде законски увезена во ЕУ. Претходното одобрување на трети земји за производи од животинско потекло во ЕУ го презема Канцеларијата за храна и ветеринарство, која ја проценува способноста на третата земја да произведува производи со еквивалентен стандард на оние што се наоѓаат во ЕУ и соодветноста на официјалните контроли извршени од надлежен орган на третата земја. Производите од животинско потекло мора да се произведат во овластени претпријатија и мора да бидат обележани со земјата на потекло и единствен „број на претпријатие“. Форматот на броеви на претпријатијата што се применуваат за производите од животинско потекло се разликуваат во зависност од природата на производот, на пр. млечни производи, месо или рибни производи. Списокот на одобрени броеви за регистрирање на производите од животинско потекло од трети земји е достапен на веб-страната на ЕК.[322]

Кога се извезуваат од трети земји, производите од животинско потекло вообичаено треба да бидат придружувани од здравствен сертификат потпишан од надлежен орган на третата земја за да се потврди дека храната ги исполнува барањата на правото на ЕУ. Пред да влезе во ЕУ, производот од животинско потекло мора претходно да биде известен до ЕУ од страна на увозникот или на неговиот застапник, а потоа да влезе во ЕУ само преку одобрено пристаниште, познато како „Место за гранична инспекција“ (Border Inspection Post - BIP) (Види слика бр. 3.4.). Овде храната е предмет на ветеринарни

---

[321] Fatima Olanike Kareem, Bernhard Bruemmer, Immaculanda Martinez-Zarzaso: *Implications of European Union Food Regulations on Developing Countries: Food Safety Standards, Entry Price System and Africa's Exports*, University of Goettingen, Goettingen, 2013, p. 8.

[322] http://eur-lex.europa.eu/LexUriServ/LexUriServ.do?uri=OJ:L:2007:116:0009:0033:EN:PDF

проверки од страна на надлежен овластен службеник. Овие проверки содржат соодветна инспекција на докуметни, идентитет и физички проверки, како: [323]

- **Проверки на документи** - се вршат апсолутно на сите пратки со производи од животинско потекло од трети земји. Проверката на документите значи верификација дека деталите на здравствениот сертификат и во комерцијалната документација се точни и се во согласност со барањата на ЕУ.
- **Проверки на идентитетот -** се вршат на повеќето стоки што се наоѓаат во Местото за гранична инспекција, со неколку исклучоци. Некои земји, како Нов Зеланд и Канада, имаат договори за еквивалентност со ЕУ, што значи дека одредени производи од овие земји подлежат на помали проверки на идентитетот и на физички проверки при влез во ЕУ. Кога производот пристигнува во запечатен контејнер и кога е предвидено со законодавството на ЕУ, проверката на идентитетот може да биде едноставна како потврда дека пломбите се недопрени и дека тие одговараат на придружната документација. Во други случаи, проверката на идентитетот вклучува испитување на пратката за да се потврди дека презентираните производи се исти како оние што се опфатени со здравствениот сертификат и се проверува дали се присутни и се во согласност со печатите и здравствените ознаки за идентификација на земјата и установата на потеклото документацијата.
- **Физички проверки -** може да содржат неколку или сите од следниве компоненти: проверка на температурата за да се осигури дека производот сè уште ги исполнува условите како што е опишано во придружниот здравствен сертификат, на пр. разладено или замрзнато; сензорна (визуелна миризба, вкус); одмрзнување и готвење; завиткување и етикетирање; интегритет на пакувањето; бактериолошки квалитет; анализа за загадувачи, био-акумулативни соединенија / отрови и забранети супстанции; услови за транспорт, вклучувајќи термографски записи; доказ за оштетување или промена, доказ за зараза со штетници или загадување итн. Физички проверки не се вршат на сите пратки. Нивната фреквенција е зависна од природата на храната / добиточната храната и земјата на потекло.

[323] Stephen Battersby: *Clay's Handbook of Environmental Health*, Routledge, Abingdon, 2013, p. 871.

**Слика 3.4.** Сликовит приказ на точки за влез во ЕУ на храна од трети земји




**Извор:** https://www.food.gov.uk/sites/default/files/multimedia/pdfs/import-resource-pack-2014.pdf

Директивата на Советот 97/78 /ЕЗ утврдува принципи со кои се регулира организацијата на ветеринарни проверки на производи што влегуваат во ЕУ од трети земји. Ветеринарната гранична контрола е клучен фактор за да се обезбеди дека живите животни и производи од животинско потекло што влегуваат во ЕУ да се безбедни и да ги задоволуваат специфичните услови за увоз утврдени во законодавството на Унијата. Увезените живи животни и производи од животинско потекло претставуваат највисоко ниво на ризици бидејќи можат да пренесуваат сериозни болести кај луѓето и животните. Затоа, неопходно е да бидат подложени на посебни контроли на точката на влез во ЕУ, т.н. Ветеринарни гранични инспекциски места. Ветеринарните проверки ги вршат официјални ветеринарни лица или службени инспектори за риба. Штом ветеринарните проверки ќе бидат успешно завршени, се издава заеднички ветеринарен влезен документ - ЦВЕД (CVED) од страна на Експертски систем за контрола на трговија ТРАЦЕС (TRACES) за да се покаже дека храната / добиточната храна

била подложена на соодветни службени контроли и била пуштена во слободен промет во ЕУ.[324]

Доколку производите не ги поминат ветеринарните проверки, производите од животинско потекло можат да бидат уништени или вратени до земјата на потекло, во зависност од причините за негативните резултати. Може да има и случаи кога производ од животинско потекло влегува во ЕУ, но неговата крајна дестинација е во земја надвор од ЕУ. Во овие случаи се употребуваат посебни одредби за транзит, со кои храната се испраќа до царински склад или пак до посебен објект за привремено чување на стоки.

На 25 јануари 2010 год., Регулативата (ЕЗ) бр. 669/2009 стапила на сила, а сите храни или храни за животните наведени во Анекс 1 кон оваа Регулатива се сметаат како ризични и се предмет на засилена контроли за увоз. Сите храни или храни за животните мора да подлежат на проверка на документи, а дел се подложуваат на проверка на идентитетот и на физички проверки, вклучувајќи и земање примероци. Комисијата, исто така, има право да издава итни заштитни мерки кога постои загриженост за одредени производи со потекло од одредени трети земји. Овие мерки можат да го забранат нивниот увоз или да наметнат дополнителни контроли за увоз на такви производи.[325]

За увозниците на свежо овошје и зеленчук, следливоста на производите е задолжителна. За да ја исполнат оваа обврска, европските увозници бараат да се обезбеди доказ за потеклото на сите овошја и зеленчук, фитосанитарен сертификат, листа за пакување и потребна документација.[326]

Колку рестриктивни можат да бидат контролите на квалитетот од страна на ЕУ покажува Слика 3.5, која го претставува трендот на забраната за влез на границата на ЕУ во периодот од 2000 до 2011 год. Вкупниот број одбивања на увозот во ЕУ во 2000 год. изнесувал 477 случаи, но за само две години подоцна се зголемил за речиси 220%, односно 1 524 случаи за една година, пред да се зголеми на 3 152 случаи во 2005 год. Забележен бил мал пад на бројот на одбивања од 8% во 2006 год, што подоцна се зголемил на 3 505 и 4 011 случаи во 2010 и 2011 год., соодветно. Очигледно е дека одбивањето на увозот на пазарот на ЕУ се зголемило повеќе од десет пати од 2000 год. па сè до 2011 год. Импликацијата на ова е дека износот на трговија регистриран од ЕУ во текот на овој период би се зголемил повеќе од

---

[324] https://ec.europa.eu/food/animals/vet-border-control_en

[325] https://www.food.gov.uk/business-industry/imports/banned_restricted/highrisknonpoao

[326] https://www.cbi.eu/market-information/fresh-fruit-vegetables/buyer-requirements/

евидентираната трговска статистика доколку увозот ги задоволувал потребните стандарди. Меѓутоа, овие одбивања за влез на границите би можеле да значат и превенција на заразни инфекции кај човекот, животните и растенијата. Како последица на ова, количината на трговијата што ЕУ ја забележила во периодот од од 2000 до 2011 год. би била многу поголема доколку не постолеле стандардите за увоз.[327]

**Слика 3.5** Вкупен број на ЕУ одбивања на граница на стоки од трети земји




**Извор:** https://ec.europa.eu/food/safety/rasff/country-fact-sheets_en

Табела 3.1. го претставува одбивањето на влез на границата на ЕУ на храна и добиточна храна за периодот од 2002 до 2012 год. Според табелата ЕУ најчесто забранувала влез на ореви и семиња, риби и рибни производи, овошје и зеленчук и билки и зачини. Во однос на причините за одбивање за влез на границата на производи во разгледуваниот период, според статистиките од Системот за брзо предупредување за храна и добиточна храна (РАСФФ) било

[327] Olayinka Idowu, Kareem Jean, Monnet Fellow: *The European Union Technical Barriers to Trade and Africa's Exports: Evidence from Sanitary and Phytosanitary Measures*, European University Institute, Florence, 2014, p. 9.

сугерирано дека микотоксините, особено присуството на афлатоксин во овие производи биле главните причини за многу од одбивањата за влез во ЕУ со вкупен број одбиени 6768 производи од увоз, што е околу 38% од сите причини/опасности за одбивање. Други поголеми опасности што влијаеле врз пристапот до пазарот на ЕУ биле тешките метали во прехранбените производи, заради што биле одбиени 1 198 производи од увоз, што е околу 7% од вкупните ризици од увоз. Меѓутоа, ова не значи дека другите ризици биле занемарени или не би можеле да се издвојат бидејќи мора да се почитуваат сите стандарди, но горенаведените многу често се појавувале во увозот на храна и добиточна храна, при што нивото на усогласеност не било соодветно за пристап до пазарот на ЕУ.[328]

**Табела 3.1**. Број на одбивање за влез на прехранбени производи и добиточна храна во ЕУ од трети земји

| **Производ** | **2002** | **2006** | **2010** | **2011** | **2012** |
|---|---|---|---|---|---|
| Ореви и семиња | 244 | 707 | 468 | 424 | 272 |
| Риби и производи од риби | 396 | 380 | 183 | 217 | 166 |
| Овошје и зеленчук | 110 | 258 | 244 | 360 | 479 |
| Билки и зачини | 26 | 129 | 153 | 116 | 83 |
| Храна и контактни материјали | 2 | 109 | 88 | 125 | 127 |
| Житни и пекарски производи | 3 | 140 | 52 | 64 | 69 |
| Преработено месо и преработени месни производи | 112 | 7 | 15 | 14 | 53 |
| Месо и месни производи | 37 | 28 | 52 | 50 | 40 |
| Слатки | 2 | 34 | 13 | 32 | 37 |
| Храна за животни за производство на храна | 1 | 12 | 0 | 2 | 0 |
| Храна за животните | 21 | 39 | 0 | 0 | 2 |
| Какао, кафе и чај | 15 | 26 | 9 | 16 | 52 |
| **Вкупно** | **1049** | **2197** | **2566** | **2845** | **2621** |

**Извор:**https://stat.unido.org/app/country/Basic.htm?_ga=2.138528115.1563208882.1518528004-2132530104.1518528004

На слика 3.6 е прикажано одбивање за увоз во ЕУ според потекло на храната по региони во периодот од 2000 до 2011 год., каде што храната и добиточната храна со потекло од Азија има најмногу одбивања од страна на ЕУ или вкупно 11 473 случаи на одбивања, односно 41%, по

328 http://www.fao.org/docrep/008/y5924e/y5924e07.htm

што следат производи од Европа со вкупно 9 600 случаи на одбивање или 34%.[329]

**Слика 3.6.** ЕУ одбивања за влез на граница по региони




**Извор:** https://ec.europa.eu/food/safety/rasff/country-fact-sheets_en

Повеќето производи од неживотинско потекло увезени од трети земји не подлежат на рутински проверки на местата на увозот. Во пракса најголем дел од официјалните контроли спроведени во пристаништата се насочени кон производите од неживотинско потекло што претставуваат поголем ризик за јавното здравје. Таквите производи вклучуваат ореви и сушено овошје од одредени земји со историја на контаминација на микотоксини на храна и добиточната храна, како и производи што можат да бидат контаминирани со други загадувачи, на пример, салмонела или пестициди. За некои поризични производи од неживотинско потекло важат истите правила како за оние производи од животинско потекло, т.е. ваквите производи треба да имаат здравствен сертификат и можат да влезат во ЕУ само после инспекција на Место за гранична инспекција. [330]

Како пример во 2004 година, неприфатливо ниво на фунгални отрови (афлатоксини и афлатоксин Б1) биле откриени во ф'стаци и производи од ф'стаци увезени од Иран. Инспекторите од Канцеларијата на ЕУ за храна и ветеринарство (ФВО) го посетиле

---

[329] UNCTAD: *Safety and quality of fresh fruit and vegetables: a training manual for trainers*, UNCTAD Working paper UNCTAD/DITC/COM/2006/16, 2006, Geneva, p. 173.

[330] European Commission: *General guidance on EU import and transit rules for live animals and animal products from third countries*, working document SANCO/7166/2010, Bruxelles, 2010, p. 21.

Иран и нашле незадоволителни хигиенски практики што претставувале ризик за формирање на афлатоксин и проблеми со следливост на производот. Заради овие наоди, увозот на ф'стаци од Иран бил ограничен сè додека проблемите со хигиената и следливоста не биле отстранети. Во јануари 2005 год. била објавена одлука на ЕК (Одлука 2005/85 / ЕЗ на Комисијата) со која биле воведени посебни услови за увоз на ф'стаци и одредени производи добиени од ф'стаци со потекло или испратени од Иран. Овие мерки на ЕУ вклучувале спецификација на листа на одобрени влезни точки за ЕУ, задолжителен услов за секоја пратка да биде придружена со здравствено уверение издадено од Министерството за здравство на Владата на Иран, во кое се наведуваат резултатите од официјалното земање мостри и анализа на производот за афлатоксинот. Секоја пратка морало да има шифра за идентификација на сите пакети и фитосанитарен сертификат.[331]

Шест одлуки на Комисијата за производи од неживотно потекло биле објавени помеѓу 1999 и 2005 година (2000/49/EC, 2002/79/EC, 2002/80/EC, 2003/493/EC, 2005/85/EC и 2005/402 /EC) и затоа, не е рутинска ситуација производите од неживотно потекло да бидат предмет на строги контроли за увоз. Во секој од инцидентите опфатени со одлуките на ЕК споменати погоре, причината за ограничувањето можела да се избегне ако производителите и извозниците работеле според соодветни системи за управување и контрола на храната од примарното производство до точката на извоз во ЕУ.[332]

Бидејќи сите економски трошоци за земање примероци, тестирање и издавање на одобрение за извоз, уништување на одбиените пратки и губење на репутацијата се однесуваат на бизнисот со храна, прагматично е да се инвестира во добра земјоделска практика и добри хигиенски практики за да се овозможи безбедноста на производите и нивната следливост, како и неограничен пристап до пазарите на ЕУ, наместо да се чека да се појави проблем.[333]

## 3.4. Правила за здравјето на растенијата

Правилата на ЕУ за здравјето на растенијата имаат за цел да ги заштитат културите, овошјето, зеленчукот, цвеќињата, украсите и

[331] http://eur-lex.europa.eu/legal-content/EN/ALL/?uri=CELEX%3A32005L0085

[332] European Commission: *Final report of a mission carried out in Greece from 5 to 9 June 2006 in order to evaluate import controls on food and feed of non-animal origin*, working document DG (SANCO)/8114/2006 – MR final, Bruxelles, 2006, p. 22.

[333] Amira Vejzagić-Ramhorst: *EU Market Access Constraints for Agricultural and Food Products from Bosnia and Herzegovina*, Chemonics International, Washington, 2010, p. 28.

шумите од штетници и болести преку спречување на нивното воведување во ЕУ или нивно ширење во ЕУ. Овие помагаат да: [334]

- се придонесува кон одржливо земјоделско и хортикултурно производство преку заштита на здравјето на растенијата;
- се придонесува за заштита на јавните и приватните зелени површини, шуми и природниот пејзаж.

Директивата за здравје на растенијата (2000/29/ЕС) е создадена да го регулира влезот и ширењето на штетниците и болестите во рамките на ЕУ. Случајното воведување на егзотични штетници и болести во ЕУ како дел од пратките на увезени растителни производи е сериозна работа бидејќи многу од егзотичните видови имаат потенцијал да останат во Европа и можат да предизвикаат сериозна економска штета, особено кога нема природни уништувачи за контрола на штетниците. Како резултат на тоа, ЕУ бара од сите земји кои сакаат да извезуваат во земјите-членки да имаат надлежен национален орган за заштита на растенијата , способен да врши фитосанитарна инспекција и сертификација пред извозот.[335]

Општите принципи од оваа директива се засновани врз принципите кои произлегуваат од Меѓународната конвенција за заштита на растенијата. Со цел да се постигне контрола на здравјето на растенијата, ЕУ: [336]

- го регулира воведувањето на растенија и растителни производи во ЕУ од земји надвор од ЕУ;
- го регулира движењето на растенија и растителни производи во рамките на ЕУ;
- наметнува мерки за искоренување и задржување во случај на епидемии и ги кофинансира;
- им дава обврски на земјите надвор од ЕУ кои сакаат да извезуваат растенија или растителни производи во ЕУ.

Сите извозници на производи од растително потекло, наведени во Анекс V од Директивата 2000/29/ЕС, мора да ја достават својата пратка за инспекција од страна на службениците на нивниот Надлежен национален орган за заштита на растенијата и да добијат фитосанитарен сертификат за здравје на растенијата издаден во согласност со барањата од Директивата 2000/29/ЕС за да потврди дека производите не содржат забранети штетници и болести наведени во директивата. За секоја пратка се бара потврда за здравјето на

334 https://ec.europa.eu/food/plant/plant_health_biosecurity_en
335 https://ec.europa.eu/food/plant/plant_health_biosecurity_en
336 https://ec.europa.eu/food/plant/plant_health_biosecurity_en

растенијата, проверка и потпис од страна на службено лице на надлежен национален орган за заштита на растенијата. Овие процедури мора да се извршат помалку од 14 дена пред извозот на стоката. Сертификатите на англиски јазик мора да бидат придружени со службен превод. Случајни проверки ќе бидат направени на местото на влез во ЕУ за да се потврди валидноста на информациите дадени на сертификатот. Пратките што ги прекршуваат барањата за здравје на растенијата се одговорни за отфрлање и уништување на пратките, а трошоците ќе бидат на товар на извозниците.[337]

Императив е извозниците да спроведат сопствени проверки за контрола на квалитетот за да обезбедат дека пратките немаат штетници и, исто така, извозниците треба да соработуваат со властите за да обезбедат правилно извршување на службените инспекции. Во некои случаи, познато е дека земјите издаваат уверенија без да ја проверат пратката. Ова е стратегија со висок ризик и, ако биде откриено од инспектори во ЕУ, може да влијае врз сите извозници од дадена земја, бидејќи губењето на довербата ја намалува вредноста на сертификатите и гаранциите за контрола на квалитетот.[338]

## 3.5. Административни бариери во трговијата со трети земји

Со влезот на земјите во ЕУ се укинуваат граничните контроли и царинските формалности при движењето на стоките меѓу земјите-членки. Освен отстранувањето на пречки за внатрешно-европска трговија, Царинската унија вклучува усогласување на царинските прописи за трговија со земји кои не се членки. Од една страна, ЕУ воспоставила и управува со Заедничка царинска тарифа; од друга страна, европските правила се вклопуваат во меѓународен контекст, чија еволуција мора да следи. Така, аранжманите договорени претходно во контекст на ГАТТ, а оттаму и на СТО мора да бидат транспонирани во европскиот закон.[339]

При извоз во ЕУ постојат повеќе документи кои важат за економските оператори од трети земји:

- Единствена царинска декларација – ЕЦД;

[337] Amira Vejzagić-Ramhorst: *EU Market Access Constraints for Agricultural and Food Products from Bosnia and Herzegovina*, Chemonics International, Washington, 2010, p. 28.
[338] Graffham, A., *EU legal requirements for imports of fruits and vegetables (a suppliers guide)*, Fresh Insights no. 1, DFID/IIED/NRI, www.agrifoodstandards.org, 2006, p. 21.
[339] Alex Roney: *EC/EU Fact Book: A Complete Guide*, Kogan Page Publishers, London, 2000, p. 90.

- Регистрација и идентификација на економскиот оператор (ЕОРИ – EORI - Economic Operators Registration and Identification Number);
- Фитосанитарни и санитарни сертификати.

**Единствената царинска декларација (ЕЦД)** била воведена во 1988 год., како прв чекор кон укинување на формалностите во внатрешната трговија на ЕУ, а по оформувањето на Внатрешниот пазар на ЕУ во 1993 год. и практично бил укинат за трговијата меѓу земјите-членки. Сепак, ЕУ продолжила да го користи со цел да ја контролира стоката што пристигнувала од трети земји и за стоки што се извезувале од ЕУ во трети земји. ЕЦД не е потребен при меѓусебна трговија помеѓу земјите-членки, но им треба на земјите-членки при трговија со трети земји или за движење на стока со потекло од трета земја на Внатрешниот пазар на ЕУ. ЕЦД, исто така, го покрива движењето на стоки од трети земји во рамките на ЕУ. ЕЦД е официјален модел за царински декларации во писмена форма. ЕЦД ги опишува стоките и нивното движење низ целиот свет и е од суштинско значење за трговијата надвор од ЕУ или за стоки од трети земји. Стоките внесени во царинското подрачје на ЕУ, се под царински надзор од моментот на нивното влегување, па сè додека царинските формалности не се завршат.[340]

ЕЦД важи на следните територии: [341]

- Во ЕУ, ЕЦД се употребува во трговија со трети земји;
- Согласно Конвенцијата за поедноставување на формалностите во трговијата со стоки од 1987 год., ЕЦД исто така се употребува и на територијата на ЕФТА, Турција, Република Македонија и во трговијата помеѓу овие земји и ЕУ;
- ЕЦД, исто така, може да се применува во одредени исклучително ограничени случаи на движење на стоки од ЕУ во ЕУ, во случај на поединечни мерки за периодот на транзиција по пристапот на нови земји-членки, трговија со делови од царинската територија на ЕУ кои не се дел од фискалната територија на земјите-членки.

ЕЦД е насочен кон обезбедување на отвореност на националните административни барања, рационализација и намалување на административната документација, намалување на износот на бараните информации и стандардизирање и усогласување на податоците.

[340] https://www.gov.uk/guidance/declarations-and-the-single-administrative-document
[341] https://ec.europa.eu/taxation_customs/business/customs-procedures/general-overview/single-administrative-document-sad_en

Документот го опфаќа пласманот на било која стока во која било царинска постапка (извоз, увоз, транзит, каде што не се користи новиот компјутеризиран транзитен систем, магацини, привремен увоз, внатрешна и надворешна обработка итн.), без оглед на начинот на транспорт.[342]

***Регистрација и идентификација на економскиот оператор (ЕОРИ - EORI)*** - Од 1 јули 2009 година, сите компании со седиште надвор од ЕУ треба да имаат број на ЕОРИ доколку сакаат да поднесат царинска декларација или декларација за влез/излез. Сите компании од трети земји треба да го користат овој број за нивните царински дозволи. Бројот на ЕОРИ мора официјално да се побара од царината на одредената земја-членка во која извезува компанијата. Царинските органи на земјите-членки можат да побараат дополнителни документи да бидат поднесени заедно со формално барање за број на ЕОРИ. Откако една компанија ќе добие број на ЕОРИ, таа може да го користи за извоз во која било од 28-те земји-членки на ЕУ. Не постои единствен формат за бројот на ЕОРИ. Откако операторот има број на ЕОРИ, може да побара статус на овластен економски оператор, кој може да даде побрз пристап до одредени поедноставени царински постапки.[343]

**Фитосанитарни сертификати** се потребни за повеќето свежо овошје, зеленчук и други растителни материјали.

**Санитарни сертификати** - За стоки што се состојат од производи од животинско потекло или нус-производи, земјите-членки на ЕУ бараат испораките да бидат придружени со потврда издадена од надлежен орган на земјата извозник. Ова важи независно од тоа дали производот е за исхрана на луѓето, за фармацевтска употреба или строго за нечовечка употреба (на пример, ветеринарни биолошки производи, храна за животни, ѓубрива, истражување). Најголемиот дел од овие сертификати се унифицирани низ цела ЕУ, но процесот на хармонизација е се уште во тек. Неодамна се усогласуваат сертификатите за серија високо преработени производи, вклучувајќи ги и хондроитин сулфат, хијалуронска киселина, хидролизирани производи на 'рскавица, хитозан, глукозамин, сирење, аинглаcа и амино киселини. Додека хармонизацијата не биде финализирана, и понатаму се применуваат одредени барања за увоз на одредени земји-членки. Покрај легално бараните здравствени сертификати на ЕУ, во меѓународната трговија се користат и други сертификати. Овие

[342] Nicholas Moussis: *Access to European Union law, economics, policies*, Intersentia, Rixensart, 2011, p. 78.
[343] https://www.export.gov/article?id=European-Union-Import-Requirements-and-Documentation

сертификати, кои исто така можат да бидат хармонизирани во законодавството на ЕУ, потврдуваат потекло за царински цели и докажуваат квалитет.[344]

## 3.6. Нетрговски бариери во внатрешната трговија на ЕУ

И покрај огромниот прогрес во либерализацијата на трговијата на ЕУ, во внатрешната трговија на ЕУ бариерите сè уште постојат. Повеќето бариери се идентификувани како задоцнета примена на директивите, погрешна транспозиција на директивите, додавање на национални елементи и национални технички барања кои немаат ништо заедничко со европското законодавство. Исто така, постојат административни бариери во смисла на погрешна примена на директивите и барања за оценка на усогласеноста. Слика 3.7. го покажува процентот на различните видови бариери на Внатрешниот пазар на ЕУ. 37% Од бариерите се во врска со оценката за усогласеноста, 19% се национални технички барања, 17% се погрешна транспозиција на директивите, 17% се погрешна примена на директивите и 10% додавање на национални елементи.[345]

**Слика 3.7:** Бариери во меѓусебната трговија во ЕУ




**Извор:** Helena Maria Guimaraes, Ana Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 102

---

[344] https://www.export.gov/article?id=European-Union-Import-Requirements-and-Documentation

[345] Maria Helena Guimaraes, Ana Paula Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 70.

Во контекст на нетрговските бариери во меѓусебната трговија помеѓу земјите-членки, тие сè уште користат протекционистички мерки што го попречуваат слободното движење на стоките и покрај принципите на Единствениот пазар на ЕУ. Употребата на нетрговски бариери во внатрешната трговија во ЕУ варира помеѓу земјите-членки. Најзастапени од нетрговските бариери во внатрешната трговија на ЕУ се техничките бариери.

Веќе рековме дека европската структура на инфраструктура на квалитет се потпира на два основни принципи: принцип на слободно движење на стоките и принцип на пласирање на безбеден производ на пазарот. Принципот на слободно движење на стоките се наоѓа во чл. 34-36 од Договорот за основање на ЕЗ и првенствено ги одржува интересите на економијата: „Квантитативните ограничувања на увозот, извозот и сите мерки што имаат еквивалентен ефект како квантитативните ограничувања, се забранети помеѓу земјите-членки". Принципот на безбедност на производите се наоѓа во чл. 36 од Договорот за основање на ЕЗ и првенствено ги одржува интересите на потрошувачите на кои се гарантира безбеден производ: „Одредбите од чл. 34 и 35 не претставуваат препрека за забраните и ограничувањата на увозот, извозот или транзитот на стоките доколку се оправдани поради причини од јавниот морал, јавната безбедност, заштита на здравјето на луѓето, животните и растенијата, заштита на националните културни вредности, заштита на индустриската и трговската сопственост и сл. Меѓутоа, таквите забрани и ограничувања не смеат да станат средство за самоволна дискриминација или пак прикриен облик на ограничување на трговијата помеѓу земјите-членки."

Од ова јасно произлегува дека двата принципа често се контрадикторни еден со друг. Од една страна, се бара елиминирање на техничките бариери, а од друга страна техничките бариери се дозволени доколку нивното постоење може да се оправда со заштита на здравјето на луѓето, животните, растенијата итн. Така, може да се дојде до ситуација до заобиколување на принципот на слободно движење на стоките, преку скриена намера за ограничување на трговијата со неоправдано тврдење за небезбеден производ што го загрозува здравјето. Во вакви случаи надлежен е Европскиот суд на правдата, кој единствено може да препознае дали производот навистина е небезбеден или намерата е заобиколување на принципот на слободно движење на стоките. Постојат многу случаи во кои земјите-членки или ЕК иницирале правни постапки во Европскиот суд

на правдата против друга земја-членка заради дискриминација во трговијата врз основа на „оправдани“ технички бариери.

Како основа на неколку истражувања за употребата на нетрговски бариери во ЕУ биле земени вкупно 368 процедури за кршење на Законодавството на ЕУ, а покренати од страна на ЕК против земјите-членки кои не ги исполниле своите обврски од членовите од 28 до 36 од Договорот за ЕУ за слободно движење на стоките. Сепак, мора да се нагласи дека овде биле опфатени само оние нетрговски бариери што биле идентификувани од страна на Комисијата и за нив покренала постапка. Меѓутоа, ова не значи дека не постојат и други нетрговски бариери што уште не се идентификувани. Било откриено дека некои земји-членки воопшто не употребуваат нетрговски бариери, а некои пак постојано ги употребуваат.[346]

Според табелата 3.2, трите најголеми економии на ЕУ се и најголемите прекршители, со што може да се заклучи дека силните земји можат многу повеќе да профитираат од употребата на нетрговски бариери, за разлика од помалите земји-членки. Овие наоди го поддржуваат аргументот дека во малите земји има помала веројатност да се користат нетрговските бариери, бидејќи тие немаат пазарна моќ за да имаат корист од оптималната заштита и стравуваат од трговска одмазда од поголемите земји.[347]

**Табела 3.2.** Првите три и последните три земји-членки според употреба на нетрговски бариери (1994 - 2002)

| **Првите три земји-членки** | | | **Последните три земји-членки** | | |
|---|---|---|---|---|---|
| **Земја** | **Број на бариери** | **Процент** | **Земја** | **Број на бариери** | **Процент** |
| Франција | 76 | 20.7 | Данска | 6 | 1.6 |
| Италија | 48 | 13.4 | Ирска | 10 | 2.7 |
| Германија | 39 | 10.6 | Португалија | 11 | 3.0 |
| **Вкупно** | 368 | 100 | **Вкупно** | 368 | 100 |

**Извор:** Maria Helena Guimaraes, Ana Paula Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 85

Табела 3.3. ги покажува првите три и последните три индустрии во кои најмногу се употребувале нетрговски бариери во периодот помеѓу 1994 и 2002 год. Резултатите покажуваат дека употребата на

[346] Maria Helena Guimarães, Ana Paula Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 85.

[347] Edward D. Mansfield, Marc L. Busch: *The political economy of nontariff barriers: a cross-national analysis*, The IO Foundation, New York, 2009, p. 739.

нетрговски бариери варира во зависност од индустријата, но поважно е дека употребата е концентрирана само на редуциран број индустрии. Интересен бил фактот дека во САД биле идентификувани потполно истите индустрии во кои најмногу се употребуваат нетрговските бариери. Според табелата најголемите индустрии во кои најмногу се употребуваат нетрговски бариери во ЕУ заземаат 71,8% од вкупниот број на употребени нетрговски бариери. Трите најсилни земји во ЕУ се економии со силни национални лоби групи што се ангажирани да лобираат кај владите за протекционистички мерки. Кај нив, исто така, преку индустријата со храна, особено, се изразени протекционистички мерки преку изговорите за заштита на потрошувачите.[348]

**Табела 3.3.** Првите три и последните три индустрии според употреба на нетрговски бариери (1994 - 2002)

| **Првите три** | | | **Последните три** | | |
|---|---|---|---|---|---|
| **Индустрија** | **Број на бариери** | **Процент** | **Индустрија** | **Број на бариери** | **Процент** |
| Храна, пијалаци и цигари | 107 | 29.1 | Дрва и производи од дрва и плута | 0 | 0 |
| Хемикалии и хемиски производи | 86 | 23.4 | Кожа, производи од кожа и обувки | 1 | 0.3 |
| Опрема за транспорт | 71 | 19.3 | Рафинирани нафтени производи и нуклеарно гориво | 2 | 0.5 |
| **Вкупно** | 368 | 100 | **Вкупно** | 368 | 100 |

**Извор:** Maria Helena Guimarães, Ana Paula Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 86

Од ова истражување може да се потврди дека, земјите-членки на ЕУ прибегнуваат кон користење на технички бариери, а нивната распространетост е концентрирана во неколку индустрии. Исто така, се покажало и дека нетрговските бариери се специфични за одредена индустрија. Во пракса, се покажало дека во ЕУ нетрговските бариери најмногу се употребуваат во прехранбената, тутунската, хемиската, фармацевтската индустрија и кај индустријата за транспортна опрема.

[348] Maria Helena Guimarães, Ana Paula Faria: *Product Market Integration: A Multifaceted Approach*, Emerald Group Publishing, West Yorkshire, 2010, p. 86.

Според друго истражување од 2013 год. кое опфаќа 2 319 прекршоци од периодот од 1961 год. до 2002 год. на земји-членки на ЕУ и не ги опфаќа земјите од проширувањето во 2004 год., исто така постојат нетрговски бариери во трговијата помеѓу земјите-членки на ЕУ. Податоците покажуваат дека фирмите се соочуваат со повеќе пречки за прекуграничната трговија во Франција, Германија и Италија што сочинуваат над 50% од пријавените ограничувања на единствениот пазар на стоки. Прехранбениот сектор е најпроблематичен во однос на вкупните пријавени бариери во трговијата (31%), потоа следат автомобилскиот сектор (18%), опремата (13%), здравјето (11%) и хемикалиите (8%). Компаниите се жалат на ограничувањата во извозот на прехранбени производи во тринаесетте земји од ЕУ-15, а Грција е најрестриктивна држава (46%) со Германија, Ирска, Италија, Луксембург и Холандија, со што се регистрирани повеќе од 30% од вкупните пријавени бариери во овој сектор, што го прави најпроблематичен во однос на пречките за прекугранична трговија. Секторот прехранбени производи е најзасегнат од бариерите во Франција и Италија (по 18%), потоа Германија (16%) и Грција (12%). Здравствените индустрии се соочуваат со повеќе бариери во Германија (28%), потоа Франција (12%). Во автомобилската индустрија се јавуваат значителни бариери во Франција (30%), додека во хемиската индустрија има повеќе бариери за влез во Германија и Франција (по 19%), а секторот за опрема е главно погоден од бариерите во Франција (21%).[349]

Што се однесува на соодносот помеѓу видовите на бариери и индустрии, резултатите покажуваат дека техничките бариери и административните бариери кои ги опфаќаат барањата за производи, етикетирањето и пакувањето се најчестите бариери на Внатрешниот пазар на ЕУ (56%) и главно се користат во индустријата за храна (35%) и автомобилската индустрија (26%). Бариерите поврзани со заемното признавање влијаат примарно во индустријата за опрема (31%). Технички бариери и административни бариери постојат во сите индустриски сектори, што се движат од 35% во индустријата за опрема до 72% во прехранбениот сектор.[350]

Иако спроведувањето на европското право е одговорност на ЕК и на земјите-членки, ЕК има право да поднесе тужба против земјите-членки за кои верува дека не ги исполниле своите законски обврски.

---

[349] Jervelund, C., Jespersen, S.T., Mekonnen, D. Arias, M.N., Pelkmans, J. and Correia de Brito, A: *Delivering a Strong Single Market*, Nordic Innovation, Oslo, 2012, p. 11.
[350] R. Smeets: *The Importance of Fixed Export Costs*, EUVox Trade Policy Debate, Bruxelles, 2010, p. 65.

Отворањето на постапките за прекршоци бил клучен механизам за управување за справување со бариерите за трговијата, сè додека ЕК не одлучила да ги решава споровите за Единствениот пазар преку повеќе неформални механизми во раните 2000-ти. Овие постапки за прекршоци започнуваат со административно известување од страна на Комисијата и можноста за доброволно придржување кон земјата-членка, проследено со формално мислење на Комисијата за кое се бара одговор од земјата-членка и, конечно, упатување на случајот до Европскиот суд на правдата. Ако земјата-членка не ја следи пресудата на Европскиот суд на правдата може да се поведе втора постапка за прекршоци и може да се воведат финансиски санкции.[351]

Во согласност со желбата на земјите-членки за решавање на прекршоците надвор од судот, Европската комисија промовирала повеќе неформални капацитети за решавање проблеми, наместо да одлучува за формални механизми за решавање на согледаните прекршувања на правото на ЕУ. Ова е особено точно од 2002 год., кога Комисијата ја воспоставила мрежата на СОЛВИТ (Solvit-Communication on Effective Problem Solving in the Internal Market) дизајнирана да ги реши бариерите создадени со погрешна примена на правилата за Единствен пазар преку неформална координација меѓу земјите-членки, за да се избегнат законските постапки. Компаниите можат да бараат прагматични и брзи решенија за бариерите за трговијата, а Комисијата, исто така, може да упати жалби до СОЛВИТ, ако има добри шанси бариерите да можат да се отстранат без правно делување. Зголеменото потпирање на неформалните механизми се претвори во две дополнителни иницијативи - EU Pilot и and Enterprise European Network - што биле создадени во 2008 год. за решавање на пречките за прекугранична трговија преку преговори, учење и разгледување. Тие се дел од поголем сет на инструменти и механизми што ги има воспоставено Комисијата за зајакнување на методите за неформално управување на единствениот пазар. Во постојните неформални механизми за подобрување на усогласеноста и подобро функционирање на Единствениот пазар на ЕУ, спаѓаат превентивни иницијативи за надзор на пазарот и канали за адресирање на барањата за информации, совети и канали за известување за бариери; се креирале различни програми за решавање на мали спорови и решавање на поплаките, а во случај кога Комисијата ја отвора актуелната постапка се обидува да ги искористи пред-судските административни

[351] Maria Helena Guimaraes, Michelle Egan: *Tackling Barriers to Trade in the Single Market*, American Consortium on European Union Studies, Washington, 2014, p. 13.

иницијативи пред да го упати случајот до Судот. Овие неформални методи и превентивни иницијативи обезбедуваат можности за подобрување на пристапот до пазарот и зајакнување на конкуренцијата на единствениот пазар на ЕУ.[352]

[352] Jacques Pelkmans, Anabela Correia De Brito: *Enforcement in the EU Single Market*, Centre for European Policy Studies (CEPS), Brussels, 2012, p. 20.

# ГЛАВА IV НЕТРГОВСКИ БАРИЕРИ ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА

## 4.1. Обврска на Република Македонија за хармонизација на нетрговските бариери

Република Македонија ја поднела својата апликација за полноправно членство во СТО на 30 ноември 1994 год., а на 4 април 2003 год. станала 146 земја-членка на СТО. Преку полноправното членство во СТО, Република Македонија се етаблирала во меѓународната трговија како економија што ги спроведува правилата и нормите на СТО и економија која гарантира развој на безбедна и долгорочна соработка. Членството во СТО е посебно важно за дополнително стимулирање на странските директни инвестиции и нивната безбедност и заштита според светските стандарди.[353]

Бидејќи кандидатскиот статус на Република Македонија од декември 2005 год. е на повисоко ниво на интеграција, Република Македонија ги следи правилата на ЕУ и го хармонизира националното законодавство со законодавството на ЕУ. Патот на Република Македонија кон полноправното членство во ЕУ подразбира подготовка за целосно почитување на барањата на Внатрешниот пазар на ЕУ. Слободното движење на стоки е една од четирите основни слободи на Внатрешниот пазар на ЕУ.

Како дел од Стратегијата за проширување на ЕК, регионалната интеграција на пазарите од Западен Балкан се остварува преку Централноевропскиот договор за слободна трговија (ЦЕФТА - 2006). Република Македонија е членка на ЦЕФТА - 2006 од 2006 година. ЦЕФТА - 2006 е трговски договор меѓу земјите кои не се членки на ЕУ, односно се земји од Западен Балкан: Република Македонија, Албанија, Босна и Херцеговина, Молдавија, Србија, Црна Гора и Косово. Регионалната трговска соработка во рамки на ЦЕФТА - 2006 е од огромно значење со оглед на тоа што го зголемува вкупниот обем на трговска размена и придонесува за поголемо ниво на трговска интеграција и економска соработка со регионот, но и со ЕУ. Најголемите трговски партнери на Република Македонија се ЕУ и ЦЕФТА – 2006.

Поголемиот дел од земјите-членки на ЦЕФТА – 2006 се членки на СТО и автоматски ги прифаќаат веќе дефинираните правила. Паралелно со овој процес, земјите-членки на ЦЕФТА – 2006 се земји

[353] https://www.wto.org/english/thewto_e/countries_e/macedonia_e.htm

аспиранти за полноправно членство во ЕУ, па затоа мораат целосно да ги усогласат националните законодавства со оние на ЕУ за да можат да ги следат трговските текови со ЕУ. Што значи дека оние земји од ЦЕФТА – 2006 што ќе ги хармонизираат нивните инфраструктурни системи со ЕУ, автоматски ги елиминираат бариерите помеѓу нив и ЕУ. Последователно на ова е дека крајната цел на сите земји-членки на ЦЕФТА – 2006 е хармонизација на трговските системи помеѓу нив, следствено и со ЕУ.

Сепак интегративните процеси на Република Македонија се бавни, не се одвиваат со предвиденото темпо. Од формирањето на ЦЕФТА – 2006 изминаа повеќе од 10 години и вкупната трговска размена во регионот се намалува постојано, а како причини можат да се наведат и нетрговските бариери.

## 4.2. Институционална и законодавна рамка на техничките бариери во Република Македонија

Елиминирањето на бариерите во трговијата се постигнува со хармонизација, т.е. усогласување на техничките прописи, преку обезбедување високо ниво на заштита на безбедноста, животот и здравјето на луѓето, заштита на животните и растенијата, заштита на животната средина, заштита на потрошувачите и сл. Доколку одредени производи не се покриени со хармонизираните прописи на ЕУ, за таквите производи се применува принципот на заемно признавање, односно производите кои се законски произведени и ставени на пазарот во една земја-членка на ЕУ можат слободно да се пласираат на пазарот на друга земја-членка.

Во текот на процесот на пристапување во ЕУ, земјите-кандидати мораат да усвојат мерки со кои се обезбедува слободно движење на стоки, односно трговија без непотребни технички бариери, а при тоа да се води сметка на пазарот да се ставаат квалитетни и безбедни производи. Заради намалување и елиминирање на техничките бариери во трговијата, а истовремено да се обезбеди дека на пазарот на Република Македонија се ставаат само безбедни производи, воспоставен е современ систем во областа на техничките прописи, стандардизацијата, акредитацијата и метрологијата, односно систем на инфраструктура за квалитет. Основна претпоставка на современото индустриско производство и меѓународната трговија со стоки е усогласеност на производите и производните процеси со барањата за квалитет и безбедност. За тоа да се оствари секоја држава настојува да

развие систем инфраструктура на квалитет како рамка за унапредување на безбедноста и квалитетот на индустриските производи на пазарот, заштита на потрошувачите и други јавни интереси.

Во процесот на воспоставување на нов и модерен систем на инфраструктура за квалитет, како иден клучен сегмент на внатрешниот пазар и слободно движење на стоките, мора да се постигнат три основни цели: на пазарот да се пласираат безбедни производи со постепено елиминирање на техничките бариери во трговијата, јакнење на заштитата на потрошувачите и унапредување на конкурентноста на македонската економија. Преку квалитетна инфраструктура за квалитет Република Македонија ќе биде на неколку чекори поблиску во интеграцијата во ЕУ и ќе има позитивно влијание на македонските компании кои ќе произведуваат, увезуваат или извезуваат квалитетни производи што се усогласени со истите безбедносни и технички барања на ЕУ, на потрошувачите ќе им бидат обезбедени исклучиво безбедни производи и ќе се намалат и поедностават процедурите за контрола кога е во прашање безбедноста на производите, а на прво место адекватна соработка и координација помеѓу царинската администрација и органите за надзор на пазарот. Доколку Република Македонија ги оствари овие цели ќе биде во состојба да стане активен играч во меѓународната трговија.

Воспоставување на национален систем за инфраструктура на квалитет во една земја има повеќе цели. Националниот систем инфраструктура на квалитет е:[354]

- предуслов за слободно движење на стоките и елиминирање на техничките бариери во трговијата,
- главен показател за пласман на безбедни производи на пазарот,
- структура која има директно влијание на иновации и конкурентност,
- предуслов за пристап до меѓународни пазари,
- показател на мерките со кои се заштитени потрошувачите (здравје, безбедност, заштита на животната средина),
- поддршка за економски развој воопшто.

Инфраструктурата на квалитет е систем кој бара во индустриското производство материјалите, компонентите и производните процеси да бидат усогласени со пропишаните барања, со цел финалниот производ да биде безбеден. Со цел да се постигне оваа цел секоја држава развива

---

[354] United Nations Industrial Development Organization: *Quality Infrastructure, Building trust for trade*, Department of Trade, Investment and Innovation United Nations Industrial Development Organization, Vienna, 2017, p. 2.

сопствена инфраструктура на квалитет како рамка за унапредување на безбедноста на производите што се пласираат на пазарот. Инфраструктурата на квалитет се однесува на сите аспекти на метрологија, стандардизација, оценка на усогласеноста и акредитацијата. Ова вклучува како јавни така и приватни институции, како и правна рамка во која истите работат. Така, инфраструктурата на квалитет подразбира постоење на најмалку три институции: национално тело за стандардизација, национален метролошки институт и национално тело за акредитација, како и бројни тела за оценка на усогласеноста, главно во приватна сопственост. Покрај ова, инфраструктурата на квалитет вклучува и правна рамка што ја сочинуваат круцијалните закони во оваа област, заедно со подзаконските акти кои се неопходни за нивно спроведување.[355]

Системот инфраструктура за квалитет поддржува техничка компетентност и усогласеност со националните, европските, но и со важните меѓународни безбедносни и технички барања. Сепак, системот инфраструктура на квалитет е дизајниран и е базиран главно на доброволна област (усогласеност со стандардиите), меѓутоа во одредени случаи постои и задолжителна област при техничките барања што регулаторните тела ги пропишуваат како задолжителни. Така може да се направи разлика помеѓу доброволните и задолжителните елементи на инфраструктурата на квалитет:[356]

- Индустриска и научна метрологија, како и оценката на усогласеноста со стандардите, секогаш се доброволни, со самото тоа што се усогласуваат со стандардите кои секогаш се доброволни;
- Оценката на усогласеноста со важните барања од било која директива од Новиот пристап на ЕУ, како и законската метрологија, секогаш е задолжително.

Основните елементи на инфраструктурата на квалитет се стандардизација, метрологија, акредитација и оценка на усогласеноста и тие го сочинуваат националниот систем за инфраструктура за квалитет. Ваквиот систем треба да биде применет на сите индустриски производи и услуги и да обезбеди нивна усогласеност со барањата на законодавците, клиентите, потрошувачите и производителите. Прво, потрошувачот сака да биде сигурен дека производот е усогласен со соодветните барања на стандардите, а со самото тоа и усогласен со пропишаните технички барања. Така производот мора да биде

[355] https://www.unido.org/sites/default/files/2014-02/5_QI_highres_0.pdf
[356] https://www.bipm.org/utils/common/pdf/QI-definition.pdf

пропратен со соодветна исправа (сертификат) која ја докажува неговата усогласеност со барањата на стандардите, а со самото тоа и со барањата од техничките прописи. За да биде пропратен со соодветна исправа/сертификат, производот треба да помине целосен процес за сертификација. Второ, процесот за сертификација подразбира дека производот мора да биде испитан за да се утврди неговата усогласеност со соодветните стандарди или барањата од соодветните директиви од Новиот пристап. Испитувањата за усогласеноста на производите го спроведуваат лаборатории за иситување. Трето, техничката компетентност на лабораториите, како и органите за сертификација ги утврдуваат органите за акредитација кои на тој начин обезбедуваат доверба на сите учесници во резултатите на целиот процес. Четврто, лабораториите за испитување мораат да бидат способни да докажат дека резултатите од нивните мерења се сигурни, што значи дека тие можат да се следат според националните еталони, а преку националните, следливи до меѓународните еталони. Исто така, опремата мора да биде прописно еталонирана, што една од задачите на метрологијата, како предуслов дека резултатите од испитувањата се сигурни. [357]

### 4.2.1. Инфраструктура за квалитет во Република Македонија

Во последните десет години во Република Македонија се поставени темелите на новиот систем за инфраструктура за квалитет. Системот се заснова врз четири круцијални закони:

- *Законот за безбедност на производите* (Службен весник на РМ бр. 33/06 и 63/07) - Со овој закон се уредуваат барањата за општа безбедност на производите, начинот на пропишувањето техничките прописи и принципите на меѓусебното признавање на документите и знаците за усогласеност од странско потекло.[358]
- *Законот за стандардизација* (Службен весник на РМ бр. 54/2002, 84/12 и 23/13) е единствениот закон кој ја регулира стандардизацијата во Република Македонија. Со овој закон се уредуваат целите и принципите на македонската национална стандардизација, статусот на Институтот за стандардизација на Република Македонија, како и неговите задачи, зачленувањето,

[357] Ulrich Harmes-Liedtke: *The Relevance of Quality Infrastructure to Promote Innovation Systems in Developing Countries*, Physikalisch-Technische Bundesanstalt, Braunschweig, 2010, p. 8.
[358] „Закон за безбедност на производите“, *Службен весник на РМ бр. 33/06 и 63/07*, Скопје, 2007, член 1.

финансирањето, подготовката, усвојувањето и објавувањето на македонските национални стандарди и нивната примена.[359]

- *Законот за метрологија* (Службен весник на РМ 55/02, 84/07 и 120/09) - Со овој закон се уредува метролошкиот систем во Република Македонија и надлежноста на Бирото за метрологија.[360]
- *Законот за акредитација* (Службен весник на РМ бр. 120/2009) - Со овој закон се уредуваат организацијата и работењето на Институтот за акредитација на Република Македонија, начинот и постапката на акредитацијата за утврдување на компетентноста на телата за оценка на усогласеност, надзорот над исполнување на барањата за акредитација и меѓународната соработка.[361]

Сите четири закони воведуваат решенија од т.н. „Европски нов пакет мерки за унапредување на трговијата со стоки", со цел постепено елиминирање на техничките бариери во трговијата во согласност со барањата на ЕУ и СТО и ставање на безбедни производи на македонскиот пазар. Од друга страна, Министерството за економија стана главен креатор на политиката за развој во областа на инфраструктурата за квалитет и е главен орган за координација.

*Министерството за економија*, како координатор за технички прописи и надлежен орган за креирање на стратегија и спроведување на политиката за развој на стандардизацијата, акредитацијата и метрологијата, поставил стабилна институционална рамка во наведените области. Одделни тела во склоп на Министерството за економија се насочени кон унапредување на законодавната и институционалната рамка за стандардизација, акредитација, метрологија, пропишување на технички барања и оценка на усогласеноста со пропишаните технички барања. Основните институции во Република Македонија за техничка хармонизација се прикажани во табелата 4.1.

[359] „Закон за стандардизација", *Службен весник на РМ бр. 54/2002, 84/12 и 23/13*, Скопје, 2013, член 1.
[360] „Закон за метрологија", *Службен весник на РМ 55/02, 84/07 и 120/09*, Скопје, 2009, член 1.
[361] „Закон за акредитација", *Службен весник на РМ бр. 120/2009*, Скопје, 2009, член 1.

**Табела 4.1.** Главни институции во Република Македонија за техничка хармонизација

| **Дејност** | **Одговорен државен орган** |
|---|---|
| Главен орган за координација | Министерство за економија |
| Единствено тело за координирање на преземањето на техничките прописи | Секретаријат за европски прашања |
| Контактно тело за технички прописи и постапки за оценка на усогласеност | Министерство за економија, Оддел за внатрешен пазар |
| Контактно тело за известување за нацрт-технички прописи кон ЦЕФТА, СТО и ЕК | Министерство за економија, Оддел за меѓународна трговска соработка |
| Единствено тело за известување на назначеното / овластено тело за оценка на усогласеност | Министерство за економија |
| Единствено тело за известување на стандарди | Институт за стандардизација на Република Македонија (ИСРМ) |
| Министерство одговорно за координирање на ТБТ прашања | Министерство за економија |
| Стандардизација | Институт за стандардизација на Република Македонија (ИСРМ) |
| Акредитација | Институт за акредитација на Република Македонија (ИАРМ) |
| Метрологија | Биро за метрологија |
| Надзор на пазарот | Државен пазарен инспекторат<br>Државен технички инспекторат |

**Извор:** Веб портал на ЦЕФТА 2006 - www.cefta.int

### *4.2.1.1. Оценка на усогласеноста во Република Македонија*

Во минатото техничките барања за производите и оценката на усогласеноста биле регулирани преку Законот за пропишување на техничките барања за производите и оцена на сообразноста од 2002 год. Овој закон бил ставен вон сила и во 2006 год. бил усвоен *Законот за безбедност на производите* (Службен весник на РМ бр. 33/06 и 63/07) кој претставува основна правна рамка за регулирање на усогласеноста на производите со техничките барања. *Овој закон се применува само за непрехранбените производи*, а не се применува за производите од Република Македонија или од ЕУ што се наменети за извоз надвор од ЕУ или надвор од земјите на Европскиот економски

простор.[362] Со Законот за безбедност на производите се пропишуваат техничките барања за производите, усвојувањето на технички прописи, постапките за оценка на усогласеноста со пропишаните барања, обврските на сите учесници во синџирот (производител, увозник, дистрибутер), признавањето на странски документи за усогласеност, информирање и известување за техничките прописи и постапките за оценка на усогласеноста и надзор над примена на законот и на сите подзаконски акти за негово спроведување.

Во Република Македонија, *Министерството за економија* е задолжено за усвојување на технички прописи во повеќе области, водење регистри, овластување на тела за оценка на усогласеност и спроведување на постапките за оценка на усогласеност. Другите надлежни министерства можат да препорачаат усвојување технички пропис од своите области, на пр. потреба за усвојување технички пропис од своите надлежности во областа на медицината, градежништво и сл. Министерството за економија, исто така, е и главен орган за координација. Министерството за економија, исто така, води регистар за именувани/овластени тела за оценка на усогласеноста. Истовремено, законските одредби ги задолжуваат другите министерства да доставуваат до *Одделот за внатрешен пазар* при Министерството за економија нови технички прописи од своите области и други информации што ќе влезат во регистрите. *Одделот за меѓународна трговска соработка* при Министерството за економија е Контактно тело за известување за нацрт-технички прописи кон СТО и ЕУ, но и кон ЦЕФТА – 2006. Министерството за економија, исто така е задолжено за политиката за развој на другите институции од инфраструктурата за квалитет во Република Македонија. Во текот на истражувањето беше откриено дека во Република Македонија не постои регистар за сите важечки технички прописи, технички прописи во подготовка и признати странски исправи. Како дел од интеграцијата во ЕУ и олеснување на трговијата се препорачува на Министерството за економија да изработи ваков регистар.

Согласно Законот за безбедност на производите, Република Македонија именува повеќе тела за оценка на усогласеноста кои самостојно излегуваат на пазарот, а на производителот останува да избере едно од нив. Избраното тело за оценка на усогласеноста ја спроведува оценката на усогласеноста и потоа издава соодветна исправа за усогласеност (најчесто сертификат) со кој се потврдува дека производот ги исполнува техничките барања (ова важи за помалку

[362] „Закон за безбедност на производите", *Службен весник на РМ бр. 63/07*, Скопје, 2007, член 3.

чувствителните производи како што се електронска опрема, играчки, лифтови, лична заштитна опрема и сл.). Ова е карактеристично за Новиот пристап и голема предност на ова решение е унапредена конкурентност помеѓу телата за оценка на усогласеноста, како и можност за избор на производители. Законот за безбедност на производите ги прифаќа и Стариот и Новиот пристап: Стариот пристап за најчувствителните производи каде што државата ја задржува сертификацијата и контролата и Новиот пристап за помалку чувствителните производи чија усогласеност со техничките барања ја оценува и сертифицира именувано тело кое не мора да е државен орган. На овој начин помалку чувствителните производи повеќе се изложени на пазарните правила, па во таа смисла немаат контрола од страна на државата, освен со надзор на пазарот. Може да се заклучи дека овластувањето на државен орган за оценка на усогласеноста и именувањето на тело за оценка на усогласеноста се во духот на хармонизацијата на националното законодавство со европското законодавство.

Во однос на процедурите и условите за признавање на странски документи и знаци за усогласеност, Законот за безбедност на производите пропишува дека во „...Република Македонија важат документи и знаци на усогласеност од странско потекло кои се издадени во согласност со меѓународни договори кои ги склучила и ратификувала, односно на кои им пристапила Република Македонија...“. Министерот за економија ги пропишува постапките за признавање на странските документи и знаци за усогласеност.[363] Може да се заклучи дека во овој дел Законот за безбедност на производите е застарен и треба да се реформира со цел да се олесни процедурата за признавање на странските сертификати и знаци за усогласеност во ситуација кога немаме меѓународни договори и доколку производот е усогласен со странски технички пропис чии барања за заштита се како македонските технички прописи би требало тој производ да се признае како усогласен. Дополнително, Република Македонија преку преземање на европските директиви, ќе има техничко законодавство кое не се разликува од техничкото законодавство на европските земји. Ова ќе создаде дополнителна можност на министерот за економија, во значително олеснета административна процедура, да ги признае странските сертификати и знаци за усогласеност што се издадени во странство. Бидејќи не постои македонска ознака за оценка на

[363] „Закон за безбедност на производите“, *Службен весник на РМ бр. 63/07*, Скопје, 2012, член 28.

усогласеноста, во Република Македонија се корисити исклучиво ознаката CE.

Законот за безбедност на производите претставува правен основ за преземање на директивите од Стариот и Новиот пристап во македонскиот правен поредок, освен во случаите кога техничките барања за производите и постапките за оценка на усогласеноста се пропишани со посебни закони. Овој Закон создава правна рамка за пропишување на техничките барања за производ со национални технички прописи, доколку производот кој е во прашање не е опфатен со хармонизираните правни акти на ниво на ЕУ. Така, според одредбите, технички пропис е пропис кој за производ или група на производи пропишува, најмалку еден од следните елементи: 1) технички барања кои производот мора да ги исполни за да биде пуштен на македонскиот пазар, 2) постапките за оценка на усогласеноста, 3) барањата кои мораат да ги исполнат телата за оценка на усогласеноста, 4) документи што го пратат производот пред негово пуштање на пазарот, 5) знаците и начинот на означување на производите, 6) барањата за безбедноста на производот и 7) барања во врска со пакување и обележување. Техничките прописи во Република Македонија се усвојуваат со цел заштита на безбедноста на животот и здравјето на луѓето, животните и растенијата, животната средина и потрошувачите.

Со Законот за безбедност на производите, исто така, се уредува и процедурата за пријавување на техничките прописи до ЕУ. Министерството за економија ја има обврската да ги пријавува до ЕУ сите технички прописи кои спаѓаат во нехармонизираната (нерегулираната) област, што ги вклучува и националните технички прописи, но и сите технички прописи кои се хармонизирани со ЕУ директивите (преземени во нашиот правен систем), но кои дополнително содржат одредени национални правила во смисла на дополнителни технички барања.

Законот за безбедност на производите ги уредува основните принципи на ТБТ Спогодбата. Имено, за време на подготовката, усвојувањето и примената на техничкиот пропис надлежното министерство ги зема предвид принципите на ТБТ Спогодбата, како што се: спречување на непотребни бариери во трговијата, рамноправност на домашните и странските производи на пазарот, употреба на национални стандарди со кои се преземаат меѓународни стандарди, како основа за подготовка на техничкиот пропис, одредување на примерен рок за почеток на примена на технички пропис, остварување на целта на техничкиот пропис на начин што

најмалку ќе ја ограничи трговијата, барања кои производот треба да ги исполнува првенствено во поглед на функционалните карактеристики, а не во поглед на дизајнот или описните карактеристики на производот.

Според најновиот извештај на Европската комисија за напредокот на Република Македонија во 2017 год., Законот за безбедност на производите сè уште не е доволно усогласен со законодавството на ЕУ.[364]

### *4.2.1.2. Стандардизација во Република Македонија*

Во минатото, областа стандардизација била во надлежност на државата. Така, според одредбите од стариот Закон за стандардизација од 1995 год. за вршење на работите од областа на стандардизација бил основан Завод за стандардизација и метрологија како орган во состав на поранешното Министерство за стопанство. Овој Завод бил надлежен не само за стандардизација, туку и за технички прописи, оценка на усогласеноста, акредитација, сертификација и надзор. Заради овие причини, се појавила потреба за усогласување на овој закон со ТБТ Спогодбата и барањата на ЕУ.

Новиот *Закон за стандардизација* бил усвоен во 2002 год. и ги уредува начелата и целите на стандардизацијата, организирање и работење на националното тело за стандардизација, како и усвојување, објавување и примена на македонски стандарди и сродни документи. Врз основа на овој закон, во 2003 год. бил создаден Институтот за стандардизација на Република Македонија (ИСРМ) со статус на јавна установа. Покрај тоа Министерството за економија станало надлежно за сите хоризонтални прашања во областа на стандардизацијата. Работењето на ИСРМ се финансира од Буџетот на Република Македонија, а помал процент се финансира од продажба на стандарди, наплата на членарина, услуги, семинари и сл. Донесувањето и продажбата на стандарди е основна дејност на ИСРМ.

ИСРМ е одговорен и единствен национален орган за стандардизација. Другите активности на ИСРМ се обезбедување усогласеност на македонските стандарди со меѓународните и европските, дава стручно мислење за стандардите, службено известува за стандардите во согласност со барањата предвидени во адекватните

[364] European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2017 Report*, EC working document {SWD(2018) 154 final}, Brussels, 2018, p. 33.

меѓународни договори и обврски што произлегуваат од членството во меѓународни и европски организации за стандардизација, како и продажба на стандарди и обезбедување на услуги во врска со стандардите.[365]

Една од значителните новости што биле воведени со измените на новиот Закон за стандардизација од 2012 год. е доброволната употреба на стандардите. Така, била укината обврската за задолжителна примена на македоските стандарди и денес примената на сите стандарди, што биле донесени од ИСРМ е доброволна.[366] На овој начин, бил исполнето едно од основните барања на ТБТ Спогодбата. Покрај тоа, со новиот Закон се обезбедени услови за побрзо и поефикасно донесување на стандарди. Меѓународните стандарди и сродни документи се користат како основа за донесување на македонски стандарди. Во случај кога во одредена област не постои меѓународен стандард или постоечкиот меѓународен стандард не е соодветен, европски или национални стандарди и сродни документи на други земји можат да се користат како основа за донесување на македонски стандарди. Македонските стандарди се со ознака МКС и ги донесува и ги повлекува ИСРМ. Меѓутоа, согласно Законот за безбедност на производи, Министерот за економија донесува решение со листа на стандарди кое се објавува во Службен весник на Република Македонија, а преку објавувањето во Службен весник стандардот станува достапен до јавноста.[367] Може да се заклучи дека процедурата за усвојување и повлекување на македонски стандарди е комплицирана и се препорачува решението за усвоени стандарди да го издава ИСРМ за да се објави во Службен весник.

Согласно член 24 од Законот за стандардизација се воведува постапка за оценка на усогласеноста на производите, процесите и услугите со македонските стандарди. Бидејќи примената на стандардите е доброволна и постапката за оценка на усогласеноста. Оваа постапка се разликува од постапката за оценка на усогласеноста на производите со барањата од техничкиот пропис кои секогаш се задолжителни. Усогласеноста на производот, постпаката или услугата со македонски стандард може да биде потврдена со декларација за усогласеност што ја издава производителот или давателот на услугата, што подразбира дека сите барања на стандардот се исполнети. Со оглед на тоа дека покрај издавање на декларација за усогласеност,

[365] http://www.isrm.gov.mk/mk/button_4.html

[366] „Закон за стандардизација", *Службен весник на РМ бр. 84/12*, Скопје, 2012, член 12.

[367] „Закон за безбедност на производите", *Службен весник на РМ бр. 63/07*, Скопје, 2007, член 21.

можно е ставање на знак за усогласеност со стандард на производ, негово пакување или пропратна документација, производителот може да одлучи да стави национален знак за усогласеност со стандарди откако ќе биде одобрен од страна на ИСРМ или да стави знак на усогласеност на телото за оценка на усогласеноста кое ја врши сертификацијата и одобрува користење на свој знак за усогласеност.[368] Меѓутоа, спроведување на ваквите постапки за оценка на усогласеноста со стандардите е секогаш доброволно, затоа што се работи за нерегулирано подрачје. Единствен начин процедурата за оценка на усогласеноста од нерегулираното подрачје да се направи задолжителна е, на пример, воведување на системот менаџмент на квалитет во компаниите според стандардот ИСО ЕН 9001 за компаниите кои сакаат да учествуваат во јавните набавки.

Меѓутоа, во Република Македонија постои национален промотивен знак „Македонско сонцене" за производи кои се произведени во Република Македонија. Како услов за добивање на овој знак, покрај другите, е дека производот поседува сертификат дека е испитан од акредитирани тела и истиот ги исполнува суштинските и дополнителните барања за безбедност или квалитет кои се пропишани во посебните закони.[369] Употребата на овој знак исто така е доброволно.

ИСРМ е полноправен член на Европскиот комитет за стандардизација (CEN) и Европскиот комитет за електротехничка стандардизација (CENELEC). Во 2005 год., ИСРМ бил прифатен како асоцијативен член во ИЕК (IEC - Меѓународната електротехничка комисија). Во 2006 год. ЕТСИ (Европскиот институт за телекомуникациски стандарди) го признала ИСРМ како Национално тело за стандардизација. ИСРМ е контактна точка, т.е. информативен центар за стандарди. ИСРМ собира информации и врши пријавување до ЕУ и СТО кога се во прашање стандарди и сродни документи во согласност со ТБТ Спогодбата и Директивата 98/34, со која се уредува процедурата за собирање информации во областа на стандардите и техничките прописи.[370]

ИСРМ превзема меѓународни и европски стандарди како македонски, исто така, подготвен е и способен да земе активно учество во европската и меѓународната стандардизација. До август 2018 год. од вкупно 23110 европски стандарди, само 32 се преведени на македонски

---

[368] „Закон за стандардизација", *Службен весник на РМ бр. 54/02*, Скопје, 2002, член 24.

[369] „Закон за стандардизација", *Службен весник на РМ бр. 54/02*, Скопје, 2002, членови 1 и 24-а.

[370] Институт за стандардизација на Република Македонија: *Каталог на усвоени македонски стандарди и стандардизациски документи 2005 – 2009*, ИСРМ, Скопје, 2009, стр. 2.

јазик. Од нив 13.524 ги објавил ЦЕН, 4.809 ги објавил ЦЕНЕЛЕК, а ЕТСИ објавил 802 стандарди (Табела 4.2).

**Табела 4.2.** Европски стандарди во Република Македонија до август 2018 год.

| **Стандарди** | **Вкупен број** | **Потекло** | **Вкупен број** |
|---|---|---|---|
| Европски стандарди (EN) усвоени како национални стандарди | 23.110 | ЦЕН | 13.524 |
| Преведени на македонски јазик | 32 | ЦЕНЕЛЕК | 4.809 |
| | | ЕТСИ | 802 |

**Извор:** ЦЕФТА 2006 веб портал – www.cefta.int

Преводот на стандардите е неопходен, бидејќи корисниците на стандардите често не ја разбираат, а со самото тоа и не можат да ја применат англиската верзија на стандардот, што е исклучително важно во случаите кога техничките прописи се повикуваат на тие стандарди. Преведувањето на стандардите на македонски јазик подразбира високи трошоци, а ИСРМ располага со минимални финансиски средства за оваа намена. И покрај тоа, ИСРМ треба да вложи максимални напори за на сите расположливи начини да обезбедат превод на што е можно поголем број европски стандарди.

#### *4.2.1.3. Акредитација во Република Македонија*

Република Македонија има со закон втемелен систем за акредитација и Институт за акредитација на Република Македонија (ИАРМ) како единствено национално акредитациско тело. Системот на акредитација во Република Македонија, покрај ИАРМ, опфаќа и акредитирани тела за оценка на усогласеноста и правила и постапки за акредитација. Министерството за економија како координатор и главен креатор на политиката за инфраструктура на квалитет, е надлежно за креирање и спроведување на стратегијата и политиката за развој на акредитацијата. *Законот за акредитација* (Службен весник на РМ бр. 120/2009) бил усвоен во септември 2009 год. Врз основа на овој закон, Владата го основала ИАРМ како самостоен правен субјект. ИАРМ е национален орган за акредитација и го поддржува спроведувањето на техничкото законодавство во Република Македонија. Покрај

основањето, работењето, органите и финансирањето на ИАРМ, со овој закон е уредена и акредитацијата на телата за оценка на усогласеноста, кои работат со испитување, еталонирање, контролирање, сертификација на производи и сертификација на системи за менаџмент и луѓе. Основната улога на ИАРМ е утврдување на компетентноста на телата за оценка на усогласеноста и доделување на акредитација која, како најдоверлив и најефикасен начин на потврдување на компетентноста, најчесто се користи во постапките на именување, но и во овластувањата на телата за оценка на усогласеноста.[371]

До крајот на 2018 год. во Република Македонија биле акредитирани вкупно 136 тела за оценка на усогласеноста, и тоа:[372]

- 43 лаборатории за испитување (тестирање);
- 7 лаборатории за калибрирање;
- 1 медицинска лабораторија;
- 79 контролни тела (инспекција);
- 3 сертификациони тела за производи;
- 3 сертификациони тела за системи за менаџмент на квалитет.

Со Законот за акредитација, прецизно се дефинира правниот статус и позициите на ИАРМ, кој има статус на јавна установа. ИАРМ е единствено акредитационо тело во Република Македонија и работи на непрофитна основа, што во потполност е во согласност со принципот на Европската организација за акредитација – ЕА „секоја земја – членка да именува по едно национално акредитационо тело и работи на непрофитна основа“. ИАРМ се финансира од Буџетот на Република Македонија, но покрај тоа, може да се финансира и од наплатата на своите услуги, подароци, донации или други извори. ИАРМ не смее да нуди, ниту да врши активности или услуги што ги вршат телата за оценка на усогласеноста, ниту да вршат консултантски услуги, да поседува удел или на друг начин да има финансиски или управувачки интерес во тело за оценка на усогласеноста, т.е ИАРМ не смее да влезе во конфилкт на интерес со тело за оценка на усогласеноста, ниту пак да му биде конкуренција на било кое тело за оценка на усогласеноста. Државата врши надзор над ИАРМ, а ИАРМ врши надзор над телата за оценка на усогласеноста и има право да поништи или одземе акредитација на определено тело за оценка на усогласеноста. ИАРМ води регистар за акредитираните тела за оценка на усогласеноста.

ИАРМ е полноправен член на Европската соработка за акредитација (European co-operation for Accreditation). Обемот на овие

[371] http://www.iarm.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=2&Itemid=53&lang=mk
[372] Официјален веб портал на ЦЕФТА-2006 www.cefta.int

мултилатерални организации се состои од калибрација, тестирање и медицински лаборатории, тела за сертификација за производи и инспекциски тела. Договорот е, исто така, важен чекор кон заемно признавање на тела за сертификација за лица и системи за управување.[373] ИАРМ е и член на Меѓународната соработка во областа на акредитација на лаборатории (ILAC) и на Меѓународниот акредитациски форум (IAF).[374]

Според извештајот на Европската комисија за напредокот на Република Македонија во 2017 год., ИАРМ добил значителни државни буџетски средства во 2016 год. за акредитација на голем број лаборатории кои работат во високообразовните установи. Институтот за акредитација е полноправна членка на Меѓународниот форум за акредитација од септември 2015 год. и потпишал договор за заемно признавање на резултатите од сертификациските тела за производи, процеси и услуги, но сè уште не за управување со квалитет - ИСО 9001. Исто така, потпишал мултилатерален договор за заемно признавање на медицински лаборатории во рамките на ИЛАК (ILAC) - Организација за соработка во лабораториска акредитација.[375]

#### *4.2.1.4. Метрологија во Република Македонија*

*Законот за метрологијата* (Службен весник на РМ бр. 55/2002) претставува основната правна рамка за воспоставување за метролошкиот систем во Република Македонија. Системот на метрологија во Република Македонија е создаден во согласност со меѓународните и европските трендови и го сочинуваат три основни субјекти: Министерството за економија е надлежно за работи поврзани со метрологијата и ја креира политиката за развој на метрологијата; Бирото за метрологија е национален метролошки институт, а Метролошкиот совет е стручно советодавно тело основано од Министерство за економија.[376] Покрај овие субјекти, важна улога во метролошкиот систем имаат и: државните органи и другите економски субјекти кои чуваат, одржуваат и унапредуваат одредени национални еталони, овластени тела за заверка на мерилата, акредитирани

---

[373] http://www.iarm.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=62%3A-oa&catid=27%3Areg-sorabotka-cat&Itemid=72&lang=mk

[374] http://iarm.gov.mk/index.php?option=com_content&view=category&layout=blog&id=31&Itemid=71&lang=mk

[375] European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2017 Report*, EC working document {SWD(2018) 154 final}, Brussels, 2018, p. 32.

[376] „Закон за метрологијата“, *Службен весник на РМ бр. 55/2002*, Скопје, 2002, член 8.

лаборатории за еталонирање, како и именувани тела за оценка на усогласеноста.[377]

Бирото за метрологија било формирано во 2002 год. согласно новиот хармонизиран Закон за метрологија, како орган во состав на Министерството за економија и обезбедува одржување и развој на метролошкиот систем на Република Македонија. Покрај тоа, Бирото за метрологија е надлежно за спроведување на следните закони: [378]

- Законот за метрологијата (Службен весник на РМ бр. 55/2002);
- Закон за контрола на предмети од скапоцени метали (Службен весник на РМ бр. 23/95).

Бирото за метрологија е национален метролошки институт на Република Македонија и прави истражувања во областа на метрологијата, со примарна цел развој и одржување на метролошкиот систем на Република Македонија. Под одржување на метролошкиот систем се подразбира остварување и обезбедување на следливоста на мерните единици од СИ (SI) системот и нивна десеминација до сите корисници, а пред се во областите дефинирани со Законот за метрологиијата и тоа за: [379]

- заштита на животната средина и природата;
- општа техничка безбедност;
- непречена размена на стоки и услуги;
- постапки пред управни и правосудни органи.

Второстепена цел на Бирото за метрологија е обезбедување на спроведување, во најголема можна мера, на инспекциските активности, како верификација на мерила, метролошки и експертски надзор; и на сертификациските активности, како оценка на усогласеност на типот на мерила и хомологација на возила и сертификација на референтни матријали, што произлегуваат од законската рамка.[380]

Бирото за метрологија ја претставува Република Македонија во меѓународните и регионалните метролошки организации и воспоставува соработка во областа на метрологијата со други земји. Од 2007 год. Бирото за метрологија е член на европската асоцијација на национални метролошки институти. Стратешки цели на Бирото за метрологија се остварување на придружно членство на ЦГПМ (CGPM) на Метарската конвенција (Генералната конференција за тегови и мерки) и подготовка за придружно членство во Европска организација

[377] Биро за метрологија: *Развој на метролошката инфраструктура во Република Македонија 2009 -2012*, Биро за метрологија, Скопје, 2013, стр. 6.
[378] http://www.bom.gov.mk/index.php/mk/za-biroto
[379] http://www.bom.gov.mk/index.php/mk/za-biroto
[380] http://www.bom.gov.mk/index.php/mk/za-biroto

за законска метрологија - ВЕЛМЕК (WELMEK), остварување на членство во ЕУРОМЕТ (EUROMET) - Европска организација за метрологија и оформување на СМС (калибрациони и мерни можности) табели, на што поголем број еталони од нашите национални лаборатории.

Според извештајот на Европската комисија за напредокот на Република Македонија во 2017 год., капацитетот на Бирото за метрологија бил зајакнат со вработување на нов стручен кадар, лабораториите биле подновени и надградени. Бирото за метрологија издава сертификати за калибрација и спроведува илјадници верификации на мерни инструменти. Бирото за метрологија потпишало меморандум за разбирање со Националниот институт за метрологија на Шпанија за размена на знаења и надградба на мерните способности.[381]

### 4.2.2. Надзор на пазарот

*Законот за безбедност на производите* и *Законот за надзор на пазарот* се основните закони кои ја поддржуваат целта за комплетно спроведување на сите претходно споменати закони и нивните подзаконски акти, со цел да се постигне конкурентна и ефикасна инфраструктура на квалитет. Преку усвојувањето на Законот за безбедност на производите била извршена суштинска хармонизација со хоризонталното техничко законодавство на ЕУ, кое ја опфаќа и новата рамка за тргување со производите усвоена од ЕУ во 2008 год.

Една од најважните измени, кои се воведени во македонскиот правен систем со Законот за безбедност на производите е воспоставувањето на РАПЕКС системот. Работата на овој систем има за цел да направи обединет системски пристап на сите надлежни органи за надзор на пазарот во собирањето и проследувањето на информации за опасни производи и дополнително да се развива регионалната, односно меѓународната соработка во оваа област, вклучувајќи и пристапување на Република Македонија во системот РАПЕКС и известување на Европската комисија. Најважни елементи на системот за брза размена на информации за опасните производи се:[382]

- Контактна точка – Министерството за економија има задача да собира, обединува и да проследува информации за опасни

[381] European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2017 Report*, EC working document {SWD(2018) 154 final}, Brussels, 2018, p. 32.
[382] „Закон за безбедност на производите“, *Службен весник на РМ бр. 33/2006*, Скопје, 2006, член 18.

производи. Министерството ја известува јавноста за опасни производи кои предизвикуваат сериозен ризик.

- Органите за надзор на пазарот и Царинската управа – сите инспекциски органи се задолжени го известуваат Министерството за економија кога откриваат опасен производ на пазарот.
- Контактната точка ги проследува информациите до сите релевантни органи за надзор на пазарот за да извршат интензивна проверка за присуство на опасни производи на целата територија и на точките за влез, за да се спречи дополнително ставање на пазарот. Органите за надзор на пазарот ја известуваат контактната точка за своите наоди и постапувањата.
- Контактната точка ги следи достапните меѓународни бази на податоци за опасни производи кои се во промет. Ако постои сомнеж дека некој производ од базата на податоци би можел да биде на македонскиот пазар, сите релевантни органи за надзор на пазарот се известуваат за да се изврши интензивна проверка за присуство на опасниот производ на целата територија и на точките за влез за да се спречи дополнително ставање на пазарот, односно да се повлече од пазарот и од потрошувачите. Органите за надзор на пазарот ја известуваат контактната точка за своите наоди и постапувањата.

Воспоставување на системот за брза размена на информации за опасни производи во Република Македонија претставува систематска подготовка за идната успешна интеграција во РАПЕКС системот на ЕУ.

*Законот за надзор на пазарот* (Службен весник на РМ бр. 47/2010) бил усвоен во 2010 год. Со овој закон, за прв пат, во правниот систем на Република Македонија на едно место се кодификувани одредбите за надзор на пазарот, односно за прв пат системско се уредени: општите правила за надзор на пазарот, органите за надзор на пазаот и нивниот делокруг, размена на информации и комуникација на органите за надзор на пазарот, соработка на органите за надзор на пазарот со Царинската управа, како и координација на органите за надзор на пазарот и следење на активностите за надзор на пазарот.[383]

Воедно, со овој закон, за прв пат, во правниот систем на Република Македонија се дефинира поимот надзор на пазарот како збир на активности кои се спроведуваат и мерки кои се превзимаат од органите

[383] „Закон за надзор на пазарот“, *Службен весник на РМ бр. 47/2010*, Скопје, 2010, член 1.

за надзор на пазарот за да се обезбеди усогласеност на производите со безбедносните, техничките и другите барања кои се пропишани со соодветните прописи, пред сè со техничките прописи, за да се обезбеди дека производите кои се ставаат на пазарот на Република Македонија не го загрозуваат здравјето и безбедноста на луѓето, животните, растенијата и животната средина.

Меѓутоа, со овој закон не се исклучува примената на други, конкретни мерки пропишани со законот со кој се уредува општата безбедност на производите, односно прописите со кои се уредува инспекцискиот надзор во соодветната област, за прв пат дава едниствена и непосредна законска основа за вршење технички надзор над употребата на: технички прописи донесени врз основа на закони со кои се уредуваат техничките барања за производите и оценката за усогласеноста, хармонизираните со прописите на ЕУ, посебни закони и прописи донесени врз основа на тие закони, со кои се уредуваат барањата за производите и оценката на усогласеноста, а кои се хармонизирани со соодветните прописи на ЕУ, како и сите други прописи во нехармонизираната област, со кои се уредуваат техничките и други барања за производите, начин на ракување и употреба на производите спрема нивната намена и начин на оддржување.

Со донесувањето на Законот за надзор на пазарот, обласста надзор на пазарот е усогласена со соодветната регулатива на ЕУ, а пред се со Уредбата ЕЗ 765/2008, со која се пропишани барањата за акредитација и надзор на пазарот во врска со трговијата со производи.

Со Законот за надзор на пазарот било воведено и посебен вид координација помеѓу органите за надзор на пазарот кој се одвива преку работата на Координативно тело за надзор на пазарот. Државниот пазарен инспекторат при Министерството за економија е контактна точка и ја известува Европската комисија за органите за надзорот на пазарот во Република Македонија и за областите кои се под нивна надлежност.[384]

Следењето и контролата врз спроведувањето на одредбите од Законот за безбедност на производите го вршат Државниот пазарен инспекторат, Државниот санитарен и здравствен инспекторат, како и некои други официјални инспекциски органи. Главните институции за спроведување на надзорот на пазарот во Република Македонија се:

- *Државен пазарен инспекторат* - надлежен за контрола на трговијата и за инспекциски надзор над примената на законите, другите прописи и акти од страна на трговските друштва, други

[384] „Закон за надзор на пазарот", *Службен весник на РМ бр. 192/2015*, Скопје, 2015, член 7.

правни и физички лица  како и граѓаните кои вршат дејност на територијата на Република Македонија, а кои најчесто се однесуваат на безбедноста на производите, заштитата на потрошувачите, дејностите од областа на трговијата, угостителството, туризмот, занаетчиството, заштитата на правата од индустриска сопственост како и други работи определени со закон.[385]

- *Одделение за безбедност на производи* орган во рамките на Државниот пазарен инспекторат – е главниот инспекторат за надзор на пазарот во Република Македонија. Под негова надлежност се: опремата под притисок, машините, детските играчки и сл. Прави проценка на ризикот и е дел од системот за брзо дојавување РАПЕКС (RAPEX) на Државниот пазарен инспекторат.[386]
- *Државен санитарен и здравствен инспекторат* орган во состав на Министерството за здравство - основната функција на Инспекторатот е да врши инспекциски надзор над спроведувањето на прописите од областа на здравството и тоа, од областа на здравствената заштита, заштитата на населението од заразните болести, здравственото осигурување, заштитата на правата на пациентите и правата од областа на менталното здравје, евиденциите од областа на здравството, како и останати прописи во нивна надлежност.[387]
- *Државен инспекторат за труд* орган во состав на Министерството за труд и социјална политика - основната функција на овој Инспекторат е да врши надзор над мерките на работодавачите, нормативите и стандардите за заштита при работа.[388]
- *Државен инспекторат за техничката инспекција* - ги извршува активностите на инспекциски надзор за начинот на вршење на техничката инспекција при користење на техничката опрема и условите кои треба да ги исполнуваат независните правни лица за вршење на технички прегледи и периодични испитувања, како и начинот на пропишување на техничките прописи за техничка опрема.[389]

[385] http://www.dpi.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=110&Itemid=157
[386] http://sitel.com.mk/opm-potroshuvachite-necelosno-informirani-za-bezbednosta-na-proizvodite
[387] http://is.gov.mk/opshti-informacii-sanitaren.nspx
[388] http://dit.gov.mk/%D0%B7%D0%B0-%D0%BD%D0%B0%D1%81/
[389] http://www.diti.gov.mk/mk/sti/state-technical-inspectorate

- *Биро за лекови* орган во состав на Министерството за здравство - ја следи состојбата со снабдување на лекови, помошни лекови средства, медицински помагала, опојни отрови како и производство и промет со отрови и опојни дроги.[390]
- *Агенција за електронски комуникации* - независно регулаторно тело на пазарите за електронски комуникации. Агенцијата врши надзор, контрола и го следи работењето на операторите на електронските комуникациски мрежи и давателите на услуги во согласност со овој закон, прописите донесени врз основа на него и постојните договори за концесија.[391]
- *Државен инспекторат за животна средина и природа* - врши инспекциски надзор над примената на техничко-технолошките мерки за заштита на воздухот, водите, земјиштето, флората и фауната од деградирање и загадување, заштита на гео и биодиверзитетот, посебното природно богатство, заштита на озонската обвивка, заштита од штетна бучава во животна средина и заштита од нејонизирачки зрачења во заштитетни подрачја, превенција од еколошки инциденти.[392]
- *Царинска управа* - е орган во состав на Министерството за финансии, со својство на посебно правно лице. Меѓу другите надлежности, се спроведување на царински надзор, царинење на стока, царинска контрола, спроведување на акцизен надзор на целата територија на Република Македонија, истражни и разузнавачки мерки со цел спречување, откривање и истражување на царински прекршоци и кривични дела; царинење на стока, царинска контрола, спроведување на акцизен надзор на целата територија на Република Македонија, истражни и разузнавачки мерки со цел спречување, откривање и истражување на царински прекршоци и кривични дела.[393]

Со Законот за надзор на пазарот биле воведени и општи начела во областа на соработката помеѓу органите за надзор на пазарот и царинските органи во контролата на производите што влегуваат на територијата на Република Македонија. Така, пропишано е дека царинскиот орган во соработка со орган за надзор на пазарот, спроведува контрола на производите што влегуваат на територијата на Република Македонија, во рамките на овластувањата согласно законот, во однос на одреден производ што претставува високо ниво на ризик за

[390] http://www.akademik.mk/servisni-informacii/biro-za-lekovi-3/
[391] http://www.akademik.mk/servisni-informacii/agentsija-za-elektronski-komunikatsii-aek/
[392] http://www.akademik.mk/servisni-informacii/drzhaven-inspektorat-za-zhivotna-sredina-i-priroda-3/
[393] http://www.customs.gov.mk/index.php/mk/za-nas-mk/koi-sme-nie

здравјето и безбедноста на потрошувачите и други видови јавен интерес, па заради тоа постои потреба за преземање ефикасни мерки пред таквиот производ да влезе на пазарот на Република Македонија.

Во 2016 година, Државниот пазарен инспекторат спровел вкупно 500 инспекции, а во 2017 год. вкупно 752 инспекции во врска со законот за општа безбедност на производите, главно на апарати за домаќинство, прозорци, врати, играчки и детска облека. Државниот пазарен инспекторат учествува во инспекции со други инспекциски тела и со царинските органи.[394]

## 4.3. Третманот на санитарните и фитосанитарните мерки во трговијата на Македонија

При пристапувањето во СТО во 2003 год., Република Македонија се обврзала на измена на постоечкото законодавство за усогласување со СПС Спогодбата во областа на ветеринарните и фитосанитарните мерки. Предвидената работа за постигнување усогласеност вклучувала: нови прописи за заштита на животните врз основа на препораките и стандардите на Светската организација за здравје на животните; нови прописи за заштита на растенијата во согласност со стандардите на Меѓународната конвенција за заштита на растенијата; преглед и усогласување на националното законодавство со стандардите на Codex Alimentarius; реорганизација на национална референтна лабораторија во согласност со стандардите ISO/ IEC и подготовка на национална програма за безбедност на храната. Таквите активности требало да ѝ овозможат на Република Македонија да го прифати принципот на еднаквост, да врши контрола, проверка и одобрување во согласност со правилата на СТО и да ги земе предвид техниките за проценка на ризикот развиени од страна на релевантните меѓународни организации.[395]

Законодавството во областа на безбедноста на храната, ветеринарната и фитосанитарната политика во Република Македонија го одразуваат интегрираниот пристап на ЕУ за безбедноста на храната кој има за цел да обезбеди високо ниво на безбедност на храната, здравје на животните, благосостојба на животните и здравјето на растенијата внатре во ЕУ преку кохерентните мерки „од нива до

---

[394] European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2017 Report*, EC working document {SWD(2018) 154 final}, Brussels, 2018, p. 33.

[395] WTO working paper WT/TPR/S/290 (https://www.wto.org/english/tratop_e/tpr_e/s290_sum_e.pdf)

трпеза“ и соодветен мониторинг, а истовремено обезбедуваат ефективно функционирање на Внатрешниот пазар. Основните предуслови за земјата-кандидат во оваа област се пренесување на законодавството на ЕУ, како и негово спроведување кое го вршат институциите.[396] Системот на Република Македонија во овие области опфаќа надлежни институции, прописи и стандарди кои се однесуваат на ветеринарната политика, ставање на пазарот храна и производи од животинско потекло, правилата за безбедност на храната, посебните правила за исхрана и хигиена, фитосанитарната политика и правилата за ГМО.

Со цел спроведување на правните прописи за безбедноста на храната, секоја земја-членка на ЕУ треба да има соодветна инфраструктура која ќе биде во состојба да врши инспекциски надзор и контрола на прехранбените производи, вклучувајќи и соодветни лабораториски капацитети. Основните правила на ЕУ се дефинирани со Општата регулатива за храна и храна за животните ЕЗ број 178/2002 со која се утврдуваат општите начела и барања во поглед на производството, преработката, пакувањето, обележувањето, ставањето на пазарот и дистрибуција на храната. Оваа регулатива ги дефинира начелата и обврските што се однесуваат на сите фази на производство и дистрибуција на храна и храна за животни. Задолжително е исполнување на условите во поглед на следливост на храната и храната за животните, како и во поглед на субјектите што работат со храна. Освен тоа, правните прописи за безбедноста на храната опфаќаат пакување, обележување, ставање на пазарот, адитиви, растворувачи, ароми, материјали што доаѓаат во допир со храна, додатоци на храна, минерална вода и јонизирачко зрачење, загадувачи, брза замрзната храна, квалитет на семињата и материјалот за садење, средства за заштита на растенијата, штетни организми, заштита на правата за растителните видови, како и ГМО.[397]

Во областа на ветеринарната и фитосанитарната политика, законодавството на ЕУ утврдува правила на внатрешна трговија и увоз на живи животни и производи од трети земји во областите на ветеринарство, здравјето на растенијата  и исхрана на животните, со цел да се обезбеди заштита на јавното здравје, здравје на растенијата и животните, благосостојба на животните, како и безбедност на храната од животинско потекло на Внатрешниот пазар. Режимот на ЕУ се

[396] World Trade Organization: *Report prepared for the first Trade Policy Review of the former Yugoslav Republic of Macedonia*, WTO  Secretariat, Geneva, 2014, p. 50.
[397] https://ec.europa.eu/food/overview_en

заснова на истите правила што ги спроведуваат земјите-членки. Ветеринарните контроли и контролите за здравје на растенијата кои во минатото постоеле на внатрешните граници на земјите-членки на ЕУ биле укинати, а на надворешните граници се применува заеднички режим на контрола. Значаен дел од законодавството во оваа област ги опфаќа хигиенските аспекти што се однесуваат на преработката и ставањето на пазарот на храната од животинско потекло, контрола на болести на животните и заштита на растенијата.[398]

Основната правна рамка со која се уредуваат безбедноста на храната, ветеринарната и фитосанитарната област се:

- *Закон за безбедност на храната* (Службен весник на РМ бр. 157/2010);
- *Закон за ветеринарно здравство* (Службен весник на РМ бр. 113/07);
- *Закон за нуспроизводи од животинско потекло* (Службен весник на РМ бр. 113/07);
- *Закон за заштита и благосостојба на животните* (Службен весник на РМ бр. 149/14);
- *Закон за лековите и медицинските помагала* (Службен весник на РМ бр. 106/07);
- *Закон за здравјето на растенијата* (Службен весник на РМ бр. 29/05);
- *Закон за заштита на растенијата* (Службен весник на РМ бр. 25/1998);
- *Закон за производи за заштита на растенијата* (Службен весник на РМ бр. 110/07);
- *Закон за генетски модифицирани организми* (Службен весник на РМ бр. 35/08);
- *Закон за семенски и саден материјал за земјоделски растенија* (Службен весник на РМ бр. 39/06);
- *Закон за шумите* (Службен весник на РМ бр. 64/09);
- *Закон за репродуктивен материјал од шумски видови дрвја* (Службен весник на РМ бр. 55/07);
- *Закон за санитарна и здравствена инспекција* (Службен весник на РМ бр. 55/07).

[398] https://www.avrupa.info.tr/en/food-safety-veterinary-and-phytosanitary-policy-112

### 4.3.1. Ветеринарна политика

Во минатото одговорен орган за ветеринарната политика на Република Македонија било Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство, меѓутоа со измените на Законот за ветеринарно здравство од 2011 год. оваа надлежност била префрлена на *Агенцијата за храна и ветеринарство* (АХВ) како самостоен орган на Владата е носител на политиката за безбедноста на храната и ветеринарството. Покрај основните функции АХВ врши спроведување, контрола, надзор и следење на ветеринарните активности во областа на здравствената заштита на животните и ги контролира националните овластени лаборатории. АХВ е надлежна за спроведување на законодавството од областа на ветеринарството.[399]

Основната правна рамка во областа на ветеринарството ја сочинуваат Законот за ветеринарно здравство, Законот за заштита и благосостојба на животните и Законот за лековите и медицинските помагала. Со овие закони се утврдуваат организацијата и надлежностите на ветеринарните служби и начелата и процедурите за спроведување на активностите во однос на заштитата на животните како и на луѓето од болести кои се пренесуваат преку животни, производи и нуспроизводи од животинско потекло, ветеринарна инспекции и контрола, надоместоци и трошоци за здравствена заштита на животните, организација и спроведување на активности од областа на ветеринарната медицина како и други прашања од областа на ветеринарнарното здравство.[400] Според официјалната веб-страна на АХВ, до 2016 год. во Република Македонија има регистрирано вкупно 180 ветеринарни друштва.[401]

Системот за контрола на внатрешниот пазар на Република Македонија е регулиран со Законот за ветеринарно здравство, Законот за безбедност на храната и Законот за заштита и благосостојба на животните. Контролите се задолжителни за живи животни, производи од животинско потекло и нуспроизводи од животинско потекло. Контролите на македонскиот пазар се вршат преку официјални ветеринарски прегледи при товарање, истоварање и транспорт, како и преку систем за надзор и контрола на живи животни, производи од животинско потекло и нуспроизводи кои ја вршат централни, регионални и локални ветеринарни инспектори. Така, ветеринарните и

[399] http://www.fva.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=364&Itemid=421&lang=mk
[400] Агенција за храна и ветеринарство: *Годишен извештај на Агенцијата за храна и ветеринарство за 2017 година*, Агенција за храна и ветеринарство, Скопје, 2018, стр. 5.
[401] http://www.fva.gov.mk/images/Copy_of_Registar_veterinarni_drustva.pdf

зоотехничките проверки на македонскиот пазар се однесуваат на контрола на благосостојба на животните, здравствената контрола на животните и контрола на местото на потекло пред ставање на пазарот. Системот за контрола обезбедува контрола на производството и прометот со говеда, свињи, овци, кози и копитари, добиток и производи од животинско потекло. Условите за ставање на копитарите на пазарот пропишуваат дека животните подлежат на редовна официјална ветеринарна контрола, треба да се прописно обележени и да се регистрирани во базата на податоци и да имаат важечко уверение за здравствената состојба на животните кое го издава овластен ветеринар. Некои видови животни треба да имаат и пасоши кои содржат податоци за животното и сопственикот. Исто така, постојат контроли и на транспортот на животните. Република Македонија во голем дел е усогласена со законодавството на ЕУ во поглед на барањата за здравје на животните, меѓутоа неопходно е да се обезбеди обука на ветеринарите и ветеринарните инспектори во однос на ветеринарните контроли и благосостојбата на животните.[402]

Системот на контрола на увозот е уреден со Законот за ветеринарно здравство, Законот за безбедност на храната, Законот за заштита и благосостојба на животните, Закон за генетски модифицирани организми и Законот за животна средина. Република Македонија е членка и ги применува препораките на Светската организација за здравјето на животните, Организацијата за храна и земјоделство на ОН и Светската здравствена организација во врска со јавното здравје и здравјето на животните и безбедноста на храната.[403] Предусловите за увоз во Република Македонија бараат земјата извозник да биде член на Светската организација за здравјето на животните, да постои договор за соработка со надлежен орган, да има најмалку исто ниво на здравствена заштита на животните, како и да постои договорено ветеринарно-здравствен сертификат или друг документ и дополнителни мерки на заштита.[404]

Контролата на увозот во Република Македонија е под контрола на Агенцијата за храна и ветеринарство, овој орган издава листа на животни и производи кои подлежат на ветеринарни проверки на граничните инспекциски пунктови во Република Македонија. Ветеринарната инспекција се спроведува на назначените гранични

---

[402] Влада на Република Македонија: *Национална програма за приближување на македонското кон европското законодавство НППЗ 2003*, Влада на Република Македонија, Скопје, март 2003, стр. 69.
[403] „Закон за ветеринарно здравство“, *Службен весник на РМ бр. 113/07,* Скопје, 2007, чл. 9.
[404] „Закон за ветеринарно здравство“, *Службен весник на РМ бр. 113/07,* Скопје, 2007, чл. 81.

премини на Република Македонија. Ветеринарната инспекција ја вршат официјалните ветеринарни инспектори на граничните премини. Листата на гранични премини за ветеринарна инспекција ја дава Агенцијата за храна и ветеринарство (Табела 4.3). Инспекцијата се врши пред увоз или на границите на Република Македонија.

**Табела 4.3**. Листа на гранични премини кои спроведуваат ветеринарна инспекција во РМ

| **Граничен премин за ветеринарна инспекција** | **Земја со која се граничи** | **Транспорт** |
|---|---|---|
| Табановце | Србија | патен |
| Блаце | Косово | патен |
| Деве Баир | Бугарија | патен |
| Меџитлија | Грција | патен |
| Богородица | Грција | патен, железнички |
| Ќафасан | Албанија | патен |
| Ново Село | Бугарија | патен |
| Меѓународен аеродром Скопје | Аеродром | воздушен |
| Меѓународен аеродром Охрид | Аеродром | воздушен |
| Делчево | Бугарија | патен |

**Извор:** Царинска управа на РМ, *Упатство за ветеринарна контрола*, Царинска управа на РМ, Скопје, 2016, стр. 3

Системот на контрола на увозот се заснова на анализа на ризикот. Барањата за увоз или транзит се утврдени со Законот за ветеринарно здравство. Увоз и царинење може да се дозволи без лабораториски испитувања на пратката, доколку со претходни контроли е утврдено дека земјата извозник, а посебно објектот за производство се безбедни за употреба и се пропратени со соодветни меѓународни ветеринарни документи. Македонските органи издаваат електронски ветеринарни сертификати за производи што се наменети за пазарот на ЕУ и се дел од компјутеризираниот интегриран ветеринарен систем „ТРАСЕ“ на ЕУ.

Обележувањето и регистрацијата на животните и нивното движење во Република Македонија се уредени со Законот за ветеринарно здравство и Законот за идентификација и регистрација на животните. Надлежен орган е Агенцијата за храна и ветеринарство, која води

регистар за учесници во системот за обележувањето и регистрацијата на животните. Дел од регистарот на Агенцијата за храна и ветеринарство се овластените ветеринарни друштва, добиточни пазари, кланици и овластените добавувачи на средства за идентификација.[405]

Условите за увоз на живи животни и производи од животинско потекло се регулирани со Законот за ветеринарно здравство, Законот за безбедност на храната и Законот за благосостојба на животните. Таквите барања се во согласност со барањата за увоз од трети земји на ЕУ и Светската организација за здравјето на животните. Законите предвидуваат дека пратките со храна од животинско потекло, во увозот или транзиот, треба да бидат безбедни за здравјето на луѓето, да бидат пропратени со оригинални меѓународни ветеринарни сертификати, увозна или транзитна дозвола и да вклучуваат ознака за потекло и објектот на производство. Во случај на опасност од влез на заразна болест, Царинскиот орган ја известува АХВ која може да нареди забрана или ограничување на увоз или транзит на потенцијално опасна стока. Согласно Законот за ветеринарно здравство, одредени видови и категории на увезени животни подлежат на карантин со цел да се провери нивната здравствена состојба.[406]

#### *4.3.1.1. Безбедност на храната во Република Македонија*

Заедничката земјоделска политика на ЕУ и безбедноста на храната во ЕУ се меѓусебно поврзани. Развојот на Заедничката земјоделска политика и безбедноста на храната се резултат на високите стандарди што ги поставиле потрошувачите на ЕУ после одредени кризи до кои се дошло, а сѐ со цел да се заштити здравјето на потрошувачите, јавното здравје и животната средина. Политиката за безбедност на храната претставува сериозна задача и предизвик, како за земјите-членки на ЕУ, така и за земјите-кандидати. Така, ЕУ преку Заедничката земјоделска политика поставува високи стандарди за безбедност на храната, кои во голема мера влијаат на конкурентноста на домашното земјоделство, вклучувајќи ја и прехранбената индустрија.

Достигнување на европските стандарди во производството на храната бара значителни вложувања уште од примарното земјоделско производство, бидејќи безбедноста на храната мора да се контролира и

[405] http://fva.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=479&Itemid=309&lang=mk
[406] „Закон за ветеринарно здравство“, *Службен весник на РМ бр. 113/07,* Скопје, 2007, чл. 80.

обезбеди уште од „нивата“. Вложувањата што треба да ги направат домашните земјоделци и прехранбената индустрија за достигнување на стандардите на ЕУ се однесуваат на унапредување на опремата, воведување на нови технологии и доусовршување на работниците, а овие вложувања ќе доведат до зголемување на цените. Земјоделците во ЕУ земаат огромен фонд на субвениции во споредба со македонските субвенции што се доделуваат во земјоделството, оттука може да се заклучи дека зголемувањето на конкурентноста на домашните производувачи е многу сложен и скап процес.

Производите што се извезуваат во ЕУ од трети земји треба да бидат во согласност со стандардите на ЕУ, но дали македонските стандарди за безбедност на храната се исти како стандардите на ЕУ? Во процесот на пристапување на Република Македонија во ЕУ и СТО, националните прописи што ја регулираат областа на безбедност на храната во голема мера биле хармонизирани и усогласени со релевантните прописи на ЕУ, со СПС и ТБТ Спогодбите и стандардите на Меѓународната организација за здравјето на животните и на Меѓународната конвенција за заштита на здравјето на растенијата. Со усогласувањето на прописите од оваа област се олеснува пласманот на македонските замјоделски и прехранбени производи на пазарот на ЕУ, затоа што производите што се произведени во трети земји можат да бидат пласирани на Внатрешниот пазар на ЕУ само доколку се усогласени со барањата и стандардите за безбедност на храната на ЕУ.

Системот за безбедност на храна и храна за животни, вклучително и надзорот и официјалните контроли, се регулирани со следните закони и со подзаконските акти кои произлегуваат од истите:[407]

- Закон за безбедност на храната,
- Закон за ветеринарно здравство,
- Закон за заштита и благосостојба на животните,
- Закон за нус-производи од животинско потекло,
- Закон за идентификација и регистрација на животните,
- Закон за ветеринарно медицински препарати,
- Закон за безбедност на храна за животни,
- Законот за органско земјоделско производство,
- Закон за инспекциски надзор,
- Закон за заштита на потрошувачи,
- Закон за квалитет на земјоделски производи,

[407] Агенција за храна и ветеринарство: *Годишен извештај на Агенцијата за храна и ветеринарство за 2017 година*, Агенција за храна и ветеринарство, Скопје, 2018, стр. 4.

- Закон за сточарство,
- Закон за рибарство и аквакултура,
- Закон за органско земјоделско производство,
- Закон за ГМО,
- Закон за животна средина,
- Закон за снабдување со вода за пиење и одведување урбани отпадни води и
- Закон за водите.

*Законот за безбедност на храна* е основниот правен акт со кој се регулира контролата на безбедноста на храната во сите фази. Со овој закон се уредуваат општите и посебните правила за безбедност на храна и храна за животни, општите и посебните хигиенски барања за храната, организациските структури на системот на безбедност на храна и официјални контроли на храна и храна за животни. Овој закон е дополнет со повеќе правилници и други подзаконски акти и се применува само за прехранбените производи. Агенцијата за храна и ветеринарство е носител на политиката за безбедноста на храната.

Операторите со храна може да произведуваат и ставаат во промет единствено храна која ги исполнува пропишаните барања за квалитет. Поблиските барања во однос на квалитет на храната во македонското законодавство се уредени со Законот за безбедност на храна и Законот за квалитет на земјоделски производи. Со наведените закони се уредуваат:[408]

- класификација, категоризација и називи на храната,
- физички, хемиски, физичко хемиски и сензорни карактеристики и состав на храната од аспект на квалитет,
- физичко-хемиските и сензорните карактеристики и видот и количеството на суровини, адитиви и други материи кои се употребуваат во производството и преработката на храна од аспект на квалитет,
- методи на земање на мостри и аналитички методи на контрола на квалитетот на храната и
- посебните барања за пакување и означување на храна во однос на квалитетот и потеклото на храната од животинско потекло.

Со Законот за квалитет на земјоделските производи се изврши усогласување на националното законодавство со стандардите дефинирани во регулативите од Заедничката земјоделска политика на ЕУ.

[408] http://www.fva.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=252&Itemid=345&lang=mk

Хигиенските услови се однесуваат на целата храна и намирници, претставуваат интегриран пристап „од фарма до трпеза“ и се однесуваат на сите фази на производство, преработка, дистрибуција и извоз, со примарна одговорност на субјектите за работење со храна. Што се однесува до примарното производство, хигиенските услови се однесуваат на заштита од контаминација, здравје и благосостојба на животните, објекти, чистота на животните, чистење и дезинфекција, снабдување со вода, дератизација, управување со отпад, сточна храна и водење евиденција. Понатамошни барања опфаќаат почитување на микробиолошки критериуми и барања за контрола на температурата, одржување на ладниот синџир, причинители и анализи, водичи за добра пракса и следливост.[409]

Согласно Законот за безбедност на храната, во Република Македонија била воведена законска обврска за сите субјекти кои работат со храна, да воспостават, применуваат и одржуваат постојана процедура заснована на принципите на ХАСАП, освен за примарното производство, да обезбедат доказ за исполнетост до надлежните органи, да ги ажурираат процедуралните документи и да водат евиденција за службени контроли.

Законот за безбедност на храната пропишува дека сите објекти за животни и оператори кои работат со храна која е вклучена во било која фаза на производството, преработка или дистрибуција на храна и храна за животните треба да бидат пријавени и регистрирани во Агенцијата за храна и ветеринарство. На субјектите што работат со храна не им е дозволено да покренат производство и дистрибуција на храна и храна за животните пред да бидат регистрирани во Агенцијата за храна и ветеринарство. Операторите со храна во Република Македонија, уште од самата регистрација, имаат обврска да ги набават сите потребни документи (ХАСАП, други стандарди, опрема за производство, дистрибуција, складирање, технолошки процеси и сл.), да го поминат патот низ институциите, лабораториите и агенциите што се надлежни за безбедност на храната и да вработат стручни лица што ќе се грижат за безбедноста на храната.[410]

Правилата за контрола се утврдени со Законот за безбедност на храната. Со Законот се доделуваат надлежности на службите на Агенцијата за храна и ветеринарство за примарното производство, преработката, дистрибуцијата и извозот на храна од животинско

[409] https://ec.europa.eu/taxation_customs/business/customs-controls/safety-health-environment-customs-controls/sanitary-phytosanitary-requirements_en

[410] „Закон за безбедност на храната“, *Службен весник на РМ бр. 157/10,* Скопје, 2010, чл. 139.

потекло. Фитосанитарната инспекција е одговорна за примарното производство, преработката и увозот на храна од растително потекло. Увозот го контролира ветеринарна инспекција и граничната фитосанитарна инспекција, додека извозот под контрола на ветеринарна, фитосанитарна и земјоделска инспекција.

Агенцијата за храна и ветеринарство е централен надлежен орган за безбедноста на храната и храната за животните и е формирана со усвојувањето на новиот Закон за безбедност на храната со кој се врши хармонизација на националното законодавство од областа на храната со законодавството на ЕУ. Агенцијата за храна и ветеринарство е контакт точка за ЕФСА - EFSA, РАСФФ - RASFF и Codex Alimentarius.[411] Со цел спроведување на Законот за безбедност на храната постапуваат државни инспектори за храна, официјални ветеринари, државни инспектори за земјоделство и државни фитосанитарни инспектори.[412] Агенцијата за храна и ветеринарство има за цел да обезбеди постојана грижа за заштита на здравјето на луѓето од болести кои се пренесуваат преку храната, заштита на потрошувачите од заблуда и нивно информирање за можни опасности од храната, заштита на здравјето на животните и нивната благосостојба, како и заштита на животната средина од загадување со отпад од животинско потекло, преку контрола на спроведување на прописи усогласени со стандардите на ЕУ како и меѓународните стандарди ратификувани од Република Македонија.[413]

Контролата на домашниот пазар се врши во согласност со Мониторинг-програмата за безбедноста на храната, која се спроведува од страна на Агенцијата за храна и ветеринарство од 2012 год. Оваа мониторинг програма била усвоена со цел обезбедување на висок степен на заштита на здравјето на луѓето. Во 2019 год. биле усвоени повеќе пакети за мониторинг: Програмата за мониторинг на безбедност на храната во Република Македонија за 2019 год., Програма за користење на средствата за ветеринарно јавно здравство во 2019 год., Програма за контрола и превентива на одделни физички, хемиски и биолошки опасности во определени видови или категории храна за 2019 год. и Програма за мониторинг за безбедност на храна за животни за 2019 год. Целта на програмите е континуирано следење и правовремено превентивно откривање и одредување на ризици по здравјето на луѓето, заштитата на животните и животната средина низ

---

[411] http://www.is.gov.mk/opshti-informacii-ahv.nspx

[412] Александар Цветкоски: *Инспекциски надзор – Збирка поуки и акти за деловниот сектор*, Асоцијација за граѓанска толеранција и соработка, Прилеп, 2012, стр. 186.

[413] http://www.fva.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=364&Itemid=421&lang=mk

целиот синџир на безбедност на храната. Мониторингот на безбедноста ќе се спроведува на различни видови или категории храна и во однос на различни параметри, кои претставуваат критериуми за безбедноста на храната, но, и во другите фази од интегрираниот синџир.[414]

Контролните активности на инспекциските служби опфаќаат контрола на документи, преглед на условите во објектите и контрола на условите за хигиена на храната, контрола на ХАСАП системите и следливоста, етикетирање, спроведување на претходни мерки и мерки за извршување и прекршоци. Контролите се базираат на анализа на ризикот кој произлегува од резултатите од претходни контроли, производни капацитети и обем, вид на производство, соработка со субјектот во работењето со храна и корективни мерки. Се изработуваат контролни листи за инспекција на кланици и производство на храна, за контрола на примена на ХАСАП, следливост и хигиенски услови и за инспекција при подготовката и дистрибуцијата на храната.

Сите објекти кои произведуваат храна во Република Македонија, без разлика дали вршат производство, преработка или дистрибуција на храна, задолжително е воспоставување на систем за самоконтрола, без разлика дали има воспоставено „добра производствена и добра хигиенска пракса“ или ХАСАП, и истите задолжително треба да бидат верифицирани. Агенцијата за храна и ветеринарство врши службени контроли за примена на „добра производствена и добра хигиенска пракса“и ХАСАП системот, кој задолжителено мора да го применуваат сите производители на храна, согласно Законот за безбедност на храната.[415]

Санитарниот надзор го врши Државниот санитарен и здравствен инспекторат при Министерството за здравство во согласност со Законот за санитарна и здравствена инспекција, со кој се уредуваат санитарните инспекции, начини и постапки за вршење на санитарен надзор, области и објекти што подлежат на инспекција, како и овластувања, права и обврски на инспекторите. Области кои подлежат на санитарен надзор опфаќаат заштита на луѓето од заразни болести, здравствена исправност на предмети од општа употреба кои доаѓаат во контакт со храна и јавното снабдување со вода за пиење.[416] Санитарната инспекција, исто така, врши здравствен надзор на граница.

---

[414] https://bi.mk/ahv-gi-objavi-monitoring-programite-za-bezbednost-na-hrana-i-hrana-za-zhivotni/
[415] http://www.kiselavoda.gov.mk/index.php/naslovna/novosti/362-prodolzuvaat-obukite
[416] Закон за санитарна и здравствена инспекција, Службен весник на РМ 71/2006, чл. 2-4.

Законот за безбедност на храната, Законот за ветеринарно здравство, Законот за благосостојба на животните и Законот за квалитет на земјоделските производи уредуваат посебни правила на контрола за производи од животинско потекло. Агенцијата за храна и ветеринарство е орган надлежен за спроведување на контролата на квалитетот на производите од животинско потекло пласирани на пазарот во Република Македонија, како и квалитет на храната за животни од животинско потекло.[417]

Во Република Македонија се врши задолжителен преглед на „животни за колење" од страна на ветеринари. Согласност за објекти се дава само во случаите кога операторот за храна ќе докаже дека ги исполнува сите потребни барања. Доколку надлежен орган утврди сериозни недостатоци и субјектот не може да обезбеди соодветни гаранции, може да наметне корективни мерки и да нареди повлекување одреден период или да забрани користење на просторијата и опремата. Објектите кои повеќе не ги задоволуваат барањата се бришат од регистарот. Службени контроли се вршат во врска со информации поврзани со синџирот на храна, проектот и одржување на простории и опрема, хигиенските услови, лична хигиена и обука, дезинсекција и дератизација, контрола на водата, контрола на температурата, задоволување на микробиолошки критериуми, остатоци, загадувачи и забранети супстанции.[418]

### 4.3.2. Фитосанитарна политика

Основната правна рамка за фитосанитарната политика на Република Македонија се следните закони:[419]

- *Закон за здравјето на растенијата* (Службен весник на РМ 29/05; 81/08 и 20/09),
- *Закон за производи за заштита на растенијата* (Службен весник на РМ 110/07 и 20/09) и
- *Закон за семенски и саден материјал за земјоделски растенија* (Службен весник на РМ 39/06).

*Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство* е надлежен орган за креирање на политиката во фитосанитарната област. Националниот фитосанитарен систем се состои од следните институции: Фитосанитарната управа, Управата за семе и саден

[417] http://www.fva.gov.mk/index.php?option=com_content&view=article&id=252&Itemid=345&lang=mk
[418] „Закон за безбедност на храната", *Службен весник на РМ бр. 157/10,* Скопје, 2010, чл. 122.
[419] http://www.mcc-ics.org/mk/index.php/phytosanitary-inspections

материјал и Државната фитосанитарна лабораторија, кои се органи во состав на Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство.

*Фитосанитарната управа* врши фитосанитарни контроли на граничните премини и во домашното производство и на внатрешниот пазар. Фитосанитарната управа има обврска да организира, контролира и спроведува превенција од внесување и ширење на штетни организми и нивно сузбивање, биолошки мерки за заштита на растенијата, интегрална заштита, следи и прогнозира штетни организми, прибира, користи и разменува податоци и информации од областа на здравјето на растенијата.[420]

Основната цел на *Управата за семе и саден материјал* е да врши контрола на производство, увоз-извоз и трговија на семенски и саден материјал за земјоделски растенија, развој на земјоделското производство, заштита на животната средина и природата, како и заштита на потрошувачите.[421]

*Државната фитосанитарна лабораторија* се занимава со анализи на штетни организми, производи за заштита на растенија и семе и саден материјал. Државната фитосанитарна лабораторија врши специјализирани лабораториски тестови на растенија, растителни производи и други објекти и предмети во лабораторија, со цел дијагностицирање и детерминирање на штетни организми, микотоксини, испитување на физичко-хемиските својства на фитофармацевтските производи, анализа на активна супстанца, синергисти, антидоти, коформуланти, основни супстанции и адитиви кои се користат во прехранбената индустрија и во производство на храна за животни, резидуи од пестициди во примарни земјоделски производи и нивни преработки, биогени амини и органски киселини, храна и храна за животни од растително потекло, примарни земјоделски производи и нивни преработки од растително потекло во конвенционално и органско производство, анализа на семенски и саден материјал, анализа на ГМО во растенија и растителни производи и друго.[422]

Увозот на определени видови на растенија, растителни производи и други предмети, земјоделски семенски материјал, шумски семенски

---

[420] *Закон за здравјето на растенијата* (Службен весник на РМ 29/05; 81/08 и 20/09), чл. 5.
[421] https://www.akademik.mk/servisni-informacii/uprava-za-seme-i-saden-materijal-ministerstvo-za-zemjodelstvo/
[422] *Закон за здравјето на растенијата* (Измена од 2014 год.), чл. 78.

материјал и средства за заштита на растенијата е предмет на фитосанитарната инспекција во Република Македонија.[423]

Според фитосанитарните мерки, увозот на земјоделски и шумски растенија и производи може да се врши само на граничните премини кои се посебно определени за вршење на такви активности. Увозниците првично се бара да поднесат барање за контрола на инспекција, по што следат земање примероци од карантин. Увезените растенија и растителните производи што содржат карантински штетници се враќаат или уништуваат, како што е договорено со увозникот. Заверените семиња и материјал за размножување се подложуваат на фитосанитарна инспекција во текот на вегетацискиот период од страна на институции назначени од Министерот за земјоделство, шумарство и водостопанство, како и лаборатории кои ги спроведуваат анализите. Република Македонија не бара дополнителни сертификати или санитарни регистрации за производи кои се потврдени за безбедни од страна на признати меѓународни органи.[424]

Согласно Законот за здравјето на растенијата увозот на растенија, растителни производи и предмети може да се врши исклучиво од страна на субјекти заверени за такви активности и евидентирани во Регистарот на фитосанитарната управа. Увозниците и продавачите на големо на растенија и растителни производи треба да се внесат во националниот регистар што го води Фитосанитарната управа. Семето, материјалот за размножување, пестицидите и вештачките ѓубрива се предмет на македонскиот увозен режим (Д1) и мора да бидат регистрирани во Република Македонија. Увозот на овие стоки, како и меркантилна пченица и брашно од пченица може да се врши само преку увозници кои се запишуваат во дополнителен регистар кај Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство. Потребно е дополнително одобрение за увоз за шумски семиња и пестициди, соодветно. Во случај на семе, сертификат за ОЕЦД (доколку семето се увезува од земја-членка на Организацијата за економска соработка и развој) или кој било друг применлив сертификат за квалитет на семе (на пример, во согласност со правилата на Меѓународната унија за Заштита на нови сорти на растенија - УПОВ), треба да бидат приложени со пријавата за регистрација во Управата за семе и саден материјал.[425]

---

[423] http://www.customs.gov.mk/index.php/mk/patnici/patnici-mk/fitosanitarna-pat-mk
[424] http://www.akademik.mk/servisni-informacii/drzhavna-fitosanitarna-laboratorija/
[425] http://www.mzsv.gov.mk/node/27

Пратките мора да имаат оригинален фитосанитарен сертификат издаден од земјата на потекло, освен во случаи кога посебните фитосанитарни услови за одредени видови пратки, како што е пропишано од Министерот за земјоделство, шумарство и водостопанство може да се исполнат во земја која не е земја на потекло. Пратките испратени, складирани, препакувани или поделени во земја која не е земјата на потекло по издавањето на фитосанитарниот сертификат во земјата на потекло, покрај оригиналниот сертификат или заверената копија, мора да имаат фитосанитарен сертификат за реекспорт во таа друга земја. Во случај кога таквите пратки последователно се увезуваат во неколку различни земји и со тоа се издадени повеќе од еден фитосанитарен сертификат за реекспорт, покрај оригиналниот фитосанитарен сертификат или заверена копија, увозникот мора да ги има сите претходни оригинални фитосанитарни сертификати или уверение за копии од нив.[426]

Извозот на растенија, растителни производи и други предмети и производи од Република Македонија е предмет на правилата на земјата-увозник во однос на барањата за фитосанитарен сертификат. Доколку е потребен таков сертификат, по барање на извозникот и пред издавањето на фитосанитарен сертификат, фитосанитарниот инспектор врши фитосанитарна инспекција на пратката за да потврди дали пратката ги исполнува пропишаните фитосанитарни барања на земјата увозник. Ако земјата-увозничка бара фитосанитарен сертификат за пратка што не потекнува од Република Македонија, но е складирана, препакувана или поделена во Република Македонија, пред да се издаде фитосанитарен сертификат за реекспорт, фитосанитарниот инспектор спроведува фитосанитарна инспекција на пратката за потврда дали пратката ги исполнува пропишаните фитосанитарни барања на земјата увозник. Фитосанитарен сертификат издаден од фитосанитарниот инспектор гарантира усогласеност со барањата. Форматот и содржината на Фитосанитарниот сертификат се во согласност со обрасците утврдени во Меѓународната конвенција за заштита на растенијата.[427]

Согласно Законот за семенски и саден материјал за земјоделски растенија (Службен весник на РМ бр. 39/2006), увозот на семенски и саден материјал може да врши исклучиво субјекти заверени за такви активности и евидентирани во регистарот на увозници на одредени видови на семе и саден материјал во Управата за семе и саден

[426] „Закон за здравјето на растенијата“, *Службен весник на РМ бр.29 / 05, 81/08 и 20/09*, член 24.
[427] „Закон за здравјето на растенијата“, *Службен весник на РМ бр.29 / 05, 81/08 и 20/09*, член 24.

материјал. Само семе и саден материјал на сорти на земјоделски растенија, внесени во националната листа сорти, може да се увезат. Увозот се врши исклучиво преку заверени претставници за соодветен вид на семе и саден материјал во Република Македонија. При увоз на семе и саден материјал, увозниците се должни да ги пријават секоја пратка до фитосанитарниот инспектор за инспекциски цели. Инспекцијата ќе утврди дали семе и саден материјал припаѓаат на сорта наведена во националната сортна листа и дали е во согласност со другите барања утврдени со закон. Во исклучителни случаи, фитосанитарниот инспектор може да издаде уверение за семе и саден материјал на сорти на земјоделски растителни култури кој не е заверен и евидентиран во националните сорти врз основа на посебна дозвола за увоз издадена од Управата за семе и саден материјал пред увоз на тој материјал. Дозволата се издава на барање на увозникот и важи само за семе и саден материјал на сорти земјоделски растенија, произведени под официјален мониторинг од земјата на потекло; материјал увезен за садење во Република Македонија наменет за целосен извоз по постапката и материјал од разновидност во тековната постапка за испитување и евидентирање во националната листа сорти.[428]

### *4.3.2.1. Генетски модифицирани организми (ГМО)*

Генетски модифицирани организми - ГМО производите се забранети во Република Македонија, а нашето законодавство се смета за порестриктивно од законодавството на повеќе европски земји. Секоја земја сама си го регулира законодавството кога се во прашање ГМО. Агенцијата за храна и ветеринарство има воспоставено правна рамка со која се забранува производство, ставање во промет и увоз на храна и производи од храна што содржат ГМО или се составени од ГМО. Во Република Македонија, ниту досега, ниту во блиска иднина ќе се произведува ГМО-храна, а што се однесува до увозот, на нашиот пазар може да се увезе само храна за која со сертификат се гарантира дека не е ГМО, ниту дека содржи ГМО-состојки. Сепак, од страна на Владата на Република Македонија има најави дека ќе има промени во националното законодавство во однос на дозволениот процент на ГМО-состојки во производите на македонскиот пазар.

Контролата на домашниот пазар и за ГМО се врши во согласност со Мониторинг-програмата за безбедноста на храната, која се спроведува

[428] „Закон за семенски и саден материјал за земјоделски растенија“, *Службен весник на РМ бр. 39/2006*, Скопје, 2006, членови од 1 до 20.

од страна на Агенцијата за храна и ветеринарство. Оваа програма вклучува и испитување и на ГМО. Државната фитосанитарна лабораторија, исто така, има опрема за испитување на ГМО. Досегашната практика во Република Македонија покажува дека постои мониторинг за проверка на ГМО производи, но таквите програми треба да се надградуваат со текот на годините, особено што Република Македонија е голем увозник на добиточна храна, пченка и соја, кои постојат и како ГМО.

## 4.4. Административни бариери во Република Македонија

ТФА - Договорот за олеснување на трговијата на СТО официјално влегол во сила на 22 февруари 2017 год., Република Македонија го ратификувала Договорот за олеснување на трговијата на 31 јули 2015 год., а на 19 октомври 2015 година го депонирала инструментот за нејзино прифаќање и постана 50-та земја членка на СТО што ја завршила постапката за прифаќање.[429] Олеснувањето на трговијата е од огромно значење за Република Македонија, бидејќи сме мала и увозно зависна земја.

Договорот за олеснување на трговијата веќе е дел од домашното законодавство. Неговата примена ќе обезбеди поедноставување на царинските постапки низ ефикасна соработка помеѓу царината и надлежните инспекции за контрола при увозот, извозот и транзитот на стоките, со цел за олеснување на трговијата на граница. Директни корисници на спогодбата се приватниот сектор, како што се увозниците, извозници, шпедитери, транспортери на стока, итн. Информативното тело што се планира да се формира набрзо ќе биде надлежно да дава одговори на прашања поставени од владите на други членки на СТО, трговците и други заинтересирани страни поврзани со увозот, извозот и транзитните процедури; царинските и други давачки кои се во примена; давачките за агенциите во врска со увозот, извозот или транзитот; правилата за класифицирање или вреднување на производите за царински постапки; законодавството за потеклото на стоките; ограничувањата или забрани за увоз, извоз или транзит; постапката за доделување на царинските квоти; постапките за жалби; склучени договори за трговија со други земји и др. Формиран е

[429] https://www.wto.org/english/news_e/news15_e/fac_19oct15_e.htm

Национален комитет за олеснување на трговијата, во состав на Министерството за економија.[430]

Зголемувањето на конкурентноста на македонската економија директно зависи од олеснувањето, забрзувањето и поедноставувањето на административните постапки во државата. Тука, клучна улога играат царинските и акцизните постапки. Во Извештајот на Doing Business од 2015 год., Република Македонија кај индикаторот Услови за прекугранично тргување (Trading Across Borders) е рангирана на високото 26 место помеѓу 189 земји во светот, што претставува скок од 101 место во однос на 2007 година кога Република Македонија била рангирана на 127 место.[431]

Република Македонија активно презема мерки за поедноставување на царинските постапки преку воведување на бесхартиена меѓународна трговија. Царинската управа на Република Македонија го води таканаречениот Царински информативен систем на Македонија (МАКЦИС), чија цел е олеснување на трговските трансакции за економските оператори во земјата. МАКЦИС ги спојува различните електронски бази на податоци кои ги управува Царинската управа со цел да се овозможи еднократен пристап до разновидните системи одеднаш. Во моментов може да се пристапи до следните системи преку МАКЦИС: [432]

- Електронскиот систем за обработка на декларации и акцизни документи (СОЦДАД);
- Електронскиот систем за лиценцирање на увоз, извоз и транзит на стоки и тарифни квоти (EXIM - ЕКСИМ);
- Интегрираната тарифна околина (ИТО);
- Новиот компјутеризиран транзитен систем (НКТС);
- Порталот за електронска комуникација (ПЕК);
- Апликацијата e-lohn за издавање на одобренија за увоз за облагородување;
- Системот за електронско следење на трговијата со минерални масла кои содржат супстанции за обележување (црвено масло).

Меѓу другите постапки, економските оператори и овластените претставници можат да ги користат разните електронски системи, преку МАКЦИС или поединечно, за да комуницираат и разменуваат податоци и документи. Економските оператори кои сакаат да го

---

[430] http://www.economy.gov.mk/Upload/Documents/Izvestuvanje_za_vleguvanje_vo_sila_na_STO_TFA(3).pdf

[431] Царинска управа: *Извештај од студијата за мерење на времето на минување на стоките преку граничните премини во Република Македонија*, Царинска управа на Република Македонија, Скопје, 2015, стр. 23.

[432] http://www.customs.gov.mk/index.php/mk/e-carina

користат МАКЦИС, мора да склучат договор со Царинската управа и да аплицираат за пристап за најавување на системот.

Царинската управа на Република Македонија во моментов е во процес на развивање на т.н. Систем за обработка на декларации и акцизни документи - СОЦДАД за електронска обработка на царински декларации и акцизни документи. Системот има за цел да го замени постоечкиот АСИКУДА (ASYCUDA) и да им овозможи на компаниите да комуницираат едни со други и со Царинската управа преку веб-портал и специјализирани веб-сервиси кои треба да се инсталираат.[433]

Со цел поедноставување на постапките за лиценцирање и дозволи во Република Македонија, Царинската управа развила електронски систем за лиценцирање на увоз, извоз и транзит на стоки и тарифни квоти (ЕКСИМ - EXIM). Овој јавен систем е „едношалтерски систем", а со неговото спроведување македонските власти имаат за цел да ги модернизираат царинските постапки. Во овој поглед, вкупно 17 македонски министерства кои имаат надлежности во надворешнотрговското работење, го поедноставиле процесот на аплицирање за одредени постапки. Овде, се прифаќаат онлајн апликации за лиценци, дозволи и одобренија. Системот „едношалтерски систем" е достапен преку официјалниот веб-сајт www.exim.gov.mk.[434]

Бизнис концептот Интегрирана царинска околина (ИТО), што го воведува Царинската управа има повеќе придобивки за економските оператори. ИТО обезбедува побрз, полесен и потранспарентен пристап до информации за поефикасно работење на економските оператори. Воведувањето на ИТО подразбира групирање на сите податоци за увозните, извозните и транзитните постапки во повеќе компјутерски системи за внатрешна размена на информации помеѓу Европската комисија и земјите-членки на ЕУ, со цел да се приближи Република Македонија до Единствениот пазар на ЕУ и Царинската унија. Преку поврзувањето на ИТ системите помеѓу Република Македонија со соодветните ИТ системи на ЕУ, на македонските економски оператори ќе им бидат достапни електронски информациите за царинските давачки, националниот ДДВ, акцизата и нецариснките мерки, дозволите и одобренијата. ИТО ги опфаќа следните системи: ТАРИМ (националната имплементација на ТАРИК - Интегрирана тарифа на Европската заедница), Европски задолжителни тарифни информации

[433] Царинска управа: *Извештај од студијата за мерење на времето на минување на стоките преку граничните премини во Република Македонија*, Царинска управа на Република Македонија, Скопје, 2015, стр. 24.
[434] http://customs.mk/index.php/mk/e-carina/exim-mk

(ЕЗТИ), Систем за квоти, Систем за надзор, Европски попис на хемиски супстанци (ЕПХС) и Систем за управување со примероци (СУП).[435]

Порталот за електронска комуникација (ПЕК) е информатички систем на интернет кој служи за електронска размена на документи со Царинската управа. Овој систем им овозможува на надворешните корисници да доставуваат најразлични видови на барања до Царинската управа во електронска форма, како и во реално време да ја следат состојбата на доставените предмети. Овој систем ја подобрува ефикасноста на Царинската управа и на бизнис заедницата во Република Македонија, со што се заштедуваат време и финансиски средства.[436]

Според Царинската управа, во втората половина на 2019 год. ќе профункционира нов интегриран софтвер за обработка на царински декларации и акцизни документи, кој ќе биде во целосна согласност со регулативите на ЕУ. Република Македонија ќе биде првата земја од регионот која ќе воведе ваков софтвер. Со новиот софтвер ќе се замени застарената процедура што предизвикувала многу проблеми за економските оператори, а исто така, се очекува новиот софтвер да ја олесни трговијата со стоки, да го скрати времето на чекање од 4 часа на камионите на царина и да драстично да ги намали трошоците.[437]

Со цел олеснување на трговијата и намалување на административните бариери, Република Македонија преговара со соседните земји за заеднички гранични контроли. Таквите заеднички контроли ќе го забрзаат протокот на луѓе и стоки и земјите ќе станат поконкурентни. Компаниите нема да губат време бидејќи сите прегледи од царински до ветеринарни ќе се вршат на едно место, а ова ќе го забрза и поевтини транспортот на стоки. Во 2019 год. е најавено дека ќе профункционираат зеднички гранични контроли со Србија, на граничниот премин Табановце - Прешево и со Албанија на граничниот премин Ќафасан - Кафтане.[438]

[435] http://customs.mk/index.php/mk/e-carina/ito-mk
[436] http://www.customs.gov.mk/index.php/mk/e-carina/pek-mk/230-pek-mk
[437] https://www.ohridnews.com/preku-nov-softver-e-se-olesnuvaat-carinskite-proceduri/
[438] https://www.slobodenpecat.mk/biznis/one-stop-shop-albanija-na-gp-kafasan/

## 4.5. Искуствата на македонските претпријатија во врска со постоењето на нетрговски бариери

Заради потребата да се потврди тезата дека нетрговските бариери прават огромни штети врз македонските претпријатија и нивното огромно влијание врз македонската економија беше потребно да се направи истражување во Република Македонија на компании со надворешнотрговско работење. Истражувањето беше покренато бидејќи праксата на претпријатијата ќе ги идентификува најоптоварувачките нетрговски бариери што создаваат најголеми проблеми во надворешнотрговското работење на македонските компании, но и идентификување на нови нетрговски бариери.

Истражувањето беше спроведено во првата половина на 2018 год. во македонски компании со надворешнотрговско работење. Истражувањето има за цел да ги идентификува нетрговските бариери со кои најмногу се соочуваат македонските компании, да ги идентификува македонските институции кои најмногу се инволвирани во оваа проблематика, да идентификува некои нови нетрговски бариери кои не се опфатени со меѓународното регулирање и да ги открие административните проблеми со кои македонските компании се судруваат при увоз или извоз. Истражувањето беше реализирано преку достава на анкетен прашалник до одредени македонски компании кои тргуваат на странските пазари. Анкетниот прашалник не се однесува на одреден временски период, а компаниите одговараа за соочување со нетрговски бариери низ историјата на тргувањето со странските партнери. Анкетниот прашалник беше испратен до 80 македонски компании, а добивме одговор од 60 македонски компании. Резултатите се обработени со статистичка обработка на одговорите со помош на СПСС програмот. Во Анексот 1 од овој труд се наоѓа анкетниот прашалник.

Анкетниот прашалник за истражувањето е составен од четири дела и тоа: општи податоци за надворешнотрговското работење на компанијата, идентификување на технички бариери во трговијата, идентификување на санитарни и фитосанитарни бариери во трговијата и идентификување на административни бариери во трговијата.

Во *првиот дел* од прашалникот од компаниите се бара да одговорат на прашања со кои ќе се утврди големината на компаниите, предметот на работа, видот и обемот на трговија на компаниите на странските пазари. Така, компаниите одговараа на прашања за каков вид на трговец се работи, бројот на вработени, со какви производи работи

компанијата, земји каде извезуваат/увезуваат најмногу, колкав период тргуваат со нивните најзначајни странски трговски партнери и на каков начин ги пронаоѓаат странските партнери. Преку одговорите ќе се добие слика за улогата на македонските фирми во меѓународниот синџир на трговија, дали тие што тргуваат подолго време со странство, исто така, се соочуваат со проблемите на нетрговските бариери.

Во *вториот дел* од прашалникот од компаниите се бара да одговорат со кои од наведените технички бариери се соочуваат во трговијата со странските трговски партнери. Овој дел од прашалникот целосно е посветен на индустриските стоки и има за цел да ги идентификува техничките бариери, а компаниите одговараа дали за нивниот производ постојат: барања за сертификација, барања за дозволи, барања за тестирање, барања за пакување, барања за означување, дали имаат ИСО стандарди, дали имаат потешкотии во исполнувањето на техничките прописи и дали тие се достапни во јавноста. Преку одговорите на компаниите ќе се добие слика на проблемите со кои се соочуваат компаниите при задоволување на техничките прописи, колку документи се потребни за определни сертификати, колкави се трошоците и дали тие биле предмет на дискриминација и дали се информирани за постоечките и најновите технички прописи.

Во *третиот дел* од прашалникот од компаниите се бара да одговорат со кои санитарни и фитосанитарни мерки се соочуваат македонските компании во трговијата со странските трговски партнери. Овој дел од прашалникот целосно е посветен на компании кои работат со храна и растенија и има за цел да ги идентификува санитарните и фитосанитарни мерки, а компаниите одговараа дали за нивниот производ постојат барања за карантин и дали биле предмет на дискриминација со санитарни или фитосанитарни мерки при извоз или увоз. Бидејќи оваа глава од прашалникот е ограничена на фирми кои работат со храна или растенија, се очекува да идентификува дел од проблемите со кои се соочуваат македонските фирми со санитарни или фитосанитарни мерки.

Во *четвртиот дел* од прашалникот од компаниите се бара да одговорат со кои од набројаните административни бариери се соочуваат македонските компании во трговијата со странските трговски партнери. Од набројаните административни бариери, компаниите треба да заокружат дали се соочуваат или не се соочуваат со определена бариера. Анкетираните компании, исто така, имаат можност да елаборираат други административни бариери со кои се соочуваат што не се набројани. На крајот од анкетниот прашалник

компаниите треба да одговорат дали се запознати со новиот електронски систем на Царината и кои се придобивките од него. Бидејќи административните бариери се нови видови бариери и можат да се истражуваат само практично, целта на овој дел од прашалникот е да се идентификуваат постоечките, но и нови административни бариери со кои се соочуваат македонските компании.

### 4.5.1. Резултати од истражувањето

#### *4.5.1.1. Резултати од првиот дел на истражувањето што се однесуваат на техничките бариери*

Резултатите од истражувањето се направени со дескриптивна квантитативна статистичка обработка на добиените одговори од 60 македонски компании кои работат на странски пазар. Добиените резултати од анкетниот прашалник се претставени табеларно и графички. Од анкетираните компании, најголем дел се во улога на производители со вкупно 38 компании или 63,3%, 12 компании се увозници или 20%, 6 компании се транспортери или 10%, 2 компании се извозници или 3,3% и 2 компании се шпедитери или 3,3%. Од податоците претставени на табела 4.4 се гледа дека најголем дел од анкетираните компании се производители кои извезуваат на странските пазари или увезуваат појдовни ресурси за тековното работење.

Во однос на бројот на вработени во овие компании, 20 компании или 33,3% се мали и имаат до 10 вработени. Исто така, 20 компании или 33,3% се средни и имаат до 50 вработени, големи компании со над 100 вработени се 15 испитаници или 25%, додека најмал процент или 8,4% од испитаните компании отпаѓа на средните претпријатија до 100 вработени лица. Во прилог е табеларниот приказ на добиените резултати.

**Табела 4.4.** Вид на дејност на анкетираните компании

| **Вид на дејност** | **Број на испитаници** | **Процент** |
|---|---|---|
| Производител | 38 | 63,3% |
| Увозник | 12 | 20% |
| Транспортер | 6 | 10% |
| Извозник | 2 | 3,3% |
| Шпедитер | 2 | 3,3% |
| **Вкупно** | 60 | 100 |

Од податоците претставени во табелата 4.9 се потврдува дека најголем дел од компаниите тргуваат со ЕУ и ЦЕФТА – 2006 како најголеми трговски партнер на Република Македонија со реализиран вкупен извоз од 80% и 73,4% увоз. Трговијата со другите трговски партнери е незначителна и може да се види во табелата 4.5. Значењето на ЕУ и ЦЕФТА – 2006 како главни трговски партнери на Република Македонија се согледува и во фактот што 50% од анкетираните компании тргуваат на овие пазари повеќе од 10 години. Најголем број од анкетираните компании своите трговски партнери најчесто ги наоѓаат преку саеми, лични познанства и интернет.

**Табела 4.5.** Процент на реализиран увоз/извоз по региони

| **Земја** | **Процент на извоз** | **Процент на увоз** |
|---|---|---|
| **а) ЦЕФТА-2006** | 30% | 21,7% |
| **б) ЕУ** | 50% | 51,7% |
| **в) ЕФТА** | 5,3% | 3,3% |
| **г) Русија** | 1,1% | 0% |
| **д) САД** | 2,3% | 3,3% |
| **ѓ) други** | 11,3% | 20% |

Во однос на видот на производи со кои работат анкетираните компании. Најголем број работат со храна и прехранбени производи - 28,2%, текстилни производи – 20%, технички стоки – 14,7%, земјоделски производи – 10,2%, алкохолни пијалоци – 10,1%, останатите работат во областа на услужните дејности.

### *4.6.1.2. Резултати од вториот дел на истражувањето што се однесуваат на техничките бариери*

*Сертификација*

Поголемиот дел од анкетираните компании или 63,3% изјавиле дека за нивниот производ е потребен сертификат. Овој голем процент може да покаже дека за некои анкетирани компании сертификатот ја одолговлекува постапката и ги зголемува трошоците. Кај 8,3% е потребно меѓу 1 и 7 дена за издавање, додека 13,3% од анкетираните фирми чекаат повеќе од 7 дена за издавање на сертификатот, а кај 35% од анкетираните компании се остварува истиот ден. Во однос на потребните документи за издавање на сертификатот се изјасниле 22 од анкетираните компании и најголем дел од нив имаат потреба од најмногу 10 документи. Генерално, трошоците за комплетирање на потребната документација кај најголем процент од испитаните компании изнесуваат до 100 евра. Бидејќи нетрговските бариери можат кумулативно да се употребуваат, можеме да заклучиме дека барањето за сертификат може да биде и техничка, но и административна бариери, заради времето за кое се издава и зарадаи обемот на потребни документи за издавање на сертификат.

На слика број 4.1. се претставени кои видови сертификати најчесто се потребни за нивните производи. Добиените резултати покажуваат дека најголем процент - 11,7%, имаат потреба од здравствен сертификат. На 8,3% од испитаните компании е потребен сертификат за потекло, кај 6,7% е неопходен сертификат за квалитет, додека кај 5% е потребен ветеринарен сертификат. Најголем процент од испитаниците изјавиле дека сертификатот за нивните производи им е неопходен при остварување на извозот во сите држави.

**Слика 4.1.** Приказ на потребни сертификати




Институциите надлежни за издавање на сертификати се претставени на табела број 4.6. Од табелата се гледа дека Агенцијата за храна и ветеринарство е надлежна инсититуција за издавање на сертификат кај 18,3% од анкетираните компании, Стопанската комора за 11,7% и потоа следат Царинската управа и Министерството за земјоделство, шумарство и водостопанство со по 3,3%. Останатите надлежни институции се вклучени во табела 4.10.

**Табела 4.6.** Приказ на надлежни институции за издавање на сертификат

| Надлежна институција | Број на испитаници | Процент |
|---|---|---|
| Не одговориле | 22 | 36,7 |
| Агенција за храна и ветеринарство | 11 | 18,3 |
| Не ја посочиле институцијата | 7 | 11,7 |
| Стопанска комора | 7 | 11,7 |
| Царинска управа | 2 | 3,3 |
| МЗШВ | 2 | 3,3 |
| Акредитирани тела | 1 | 1,7 |
| ДНВ ГЛ Адриатика | 1 | 1,7 |
| Фирмата го издава | 1 | 1,7 |
| Институт за градежништво | 1 | 1,7 |
| Институт за јавно здравје | 1 | 1,7 |
| Изјава со сертификат од увоз | 1 | 1,7 |
| Машински факултет | 1 | 1,7 |
| Министерство за транспорт и врски | 1 | 1,7 |
| Сертифицирана лабораторија | 1 | 1,7 |
| Вкупно | 60 | 100 |

*Дозволи*

На прашањето дали за производот на анкетираните компании е потребна дозвола 23 фирми, односно 38,3% се изјасниле потврдно.

Надлежните инстутиции за издавање на овие дозволи се претставени на слика 4.2. Добиените резултати јасно укажуваат дека кај најголем процент - 15% од испитаните фирми, надлежна институција за издавање на дозвола е Агенцијата за храна и ветеринарство, потоа следи Министерството за транспорт и врски надлежно за 5% од анкетираните компании и за 3,3% надлежни се Министерството за здравство и Министерството за земјоделство,

шумарство и водостопанство. Во поглед на времето потребно за добивање дозволи 47,8% чекаат од 1-7 дена за издавање на дозвола, 21,7% чекаат над 7 дена, додека кај 13,7% дозволата се издава истиот ден.

**Слика 4.2.** Приказ на надлежни институции за издавање на дозволи




Анкетираните компании беа прашани дали дозволите ги добиваат по електронски пат преку ЕКСИМ или по стандарден начин, 23 од вкупно 60 анкетирани фирми се изјасниле во врска со користењето на ЕКСИМ. Од тие 23 анкетирани компании, 65% одговориле потврдно, додека 35% не го употребуваат овој систем. Може да се заклучи дека голем процент од анкетираните компании дозволите ги добиваат по електронски пат, со цел олеснување на трговија. Според добиените резултати може да се заклучи дека за издавање на потребната дозвола, генерално се потребни до 10 документи за кои се плаќа до 100 евра. Овие бариери, исто така, можат да се вбројат во административните бариери заради времето поминато за издавање на дозвола и трошоците за добивање на дозволата.

*Тестирање*

На 27 или 45% од анкетираните фирми е потребно тестирање на нивните производи. Според добиените одговори, за анкетираните компании надлежни институции за тестирање во Република Македонија се Агенција за храна и ветеринарство, Центар за јавно здравје и Институт за јавно здравје или за вкупно 15% од испитанците. Останатите надлежни институции можат да се видат на слика 4.3.

Кај дури 44% потврдата за реализирано тестирање се издава за 7-21 дена, кај 15% од испитаниците, надлежната институција ја издава оваа потврда во рок од 7 дена, а кај 7% фирми е потребен повеќе од 21 ден за издавање на истата. Генерално, за извршување на овој процес се потребни до 10 документи, во износ до 350 евра. Некои фирми пријавиле дека потребните давачки се од 500 до 1 000 евра. Според добиените одговори, може да се заклучи дека тестирањето е бавно, а самата процедура може да биде многу скапа, што претставува голем проблем за македонските компании бидејќи овие мерки го поскапуваат производот и ја одолговлекуваат постапката.

**Слика 4.3. Приказ на надлежни институции за тестирање**




*Пакување и означување*

Во однос на прашањето дали производите се предмет на барања за пакување и означување 56,6% од компаниите одговориле потврдно. Во однос на трошоците потребни за усогласување со овие барања, тие изнесуваат од 50 до 160 евра. Високиот процент на фирми кои одговориле дека нивните производи се предмет на барања за пакување и означување докажува дека овие барања можат да бидат проблем за македонските компании, а трошоците за усогласување, исто така, се високи и можат да го поскапат производот

*Стандарди*

Дури 50% од анкетираните фирми имаат ИСО стандарди. Според големината на компаниите ИСО стандарди имаат малите и средни компании и големите компании. Според видот на дејноста ИСО стандарди најмногу добиле производителите. Изненадувачки е фактот што многу малку од средните претпријатија пријавиле дека имаат ИСО стандарди.

*Останати проблеми со технички бариери во трговијата*

Дури 35% од испитаните фирми имаат потешкотии поради кратките рокови за спроведување на нови технички мерки, кое веројатно се должи на податокот што кај 20% од анализираните фирми техничките прописи се тешко достапни во јавноста преку Службен весник или интернет. Со овие високи проценти се докажува дека македонските фирми имаат проблем со спроведувањето на новите технички мерки, а според фирмите техничките прописи не се транспарентни.

10% од вкупниот број испитаници одговориле дека се дискриминирани по однос на технички барања при извоз на нивниот производ. Некои од проблемите со кои се соочуваат македонските фирми се дискриминација заради барањата за заштита на бои-дизајн, проблеми со технички стандард кој се однесува на буквите од декларациите, дискриминација од страна на ЕУ како трети земји, барања за многу детални декларации поткрепени со дополнителни анализи од странски земји што значително го поскапуваат производот.

### *4.6.1.3. Резултати од третиот дел на истражувањето што се однесуваат на санитарни и фитосанитарни мерки*

Овој дел е фокусиран само на компании кои работат само со храна и растенија. Од вкупно 60 анкетирани фирми, 33,3% работат со храна или растенија. Најголем дел од нив работат со прехранбени производи и со кондиторски производи. Останатите производи можат да се видат на слика бр. 4.4.

**Слика 4.4.** Приказ на производи од анкетирани компании




Само кај 10% од фирмите производите се предмет на карантин, за кои е надлежна Агенцијата за храна и ветеринарство. Периодот поминат во карантин е од 7-21 ден. Потребни се два документи и трошоците се во износ од 60 евра.

*Останати проблеми со санитарни и фитосанитарни мерки*

Вкупно 25% од анкетираните компании што работат со храна или растенија изјавиле дека се предмет на дискриминација со санитарни и фитосанитарни мерки, при тоа некои од проблемите се: забрани за користење на одредени суровини до добивање на официјално решение од Агенција за храна и ветеринарство, многу долги, сложени и скапи процедури за анализи, многу непотребни контроли за болести, непризнавање на сертификати и непотребни дополнителни анализи, долги административни процедури за издавање на фитосанитарен сертификат и непризнавање на македонски анализи, затоа што се бара дополнителни локални микробиолошки испитувања од локална лабораторија.

### *4.6.1.4. Резултати од четвртиот дел на истражувањето што се однесуваат на административните бариери*

Во табела бр.4.7. е претставен процентот на компании кои се соочуваат со административни бариери при увоз/извоз во наведените трговски партнери:

**Табела 4.7.** Процент на компании кои се соочуваат со административни бариери по региони

| Регион | Вкупен процент | Вкупен број фирми кои се соочуваат со адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| ЕУ | 28,3% | 17 | 5 | 9 | 2 | 1 | 0 | 6 | 7 | 2 | 2 |
| ЦЕФТА | 10% | 6 | / | 3 | 1 | 1 | 1 | 4 | 1 | 1 | / |
| ЕФТА | 0 | / | / | / | / | / | / | / | / | / | / |
| Русија | 6,7% | 4 | / | 2 | / | 1 | 1 | 2 | / | / | 2 |
| САД | 1,7% | 1 | / | / | / | / | 1 | 1 | / | / | / |
| Други | 8,3% | 5 | 3 | 2 | / | / | / | 2 | 3 | / | / |
| **Вкупно** | **55%** | **33** | **8** | **16** | **3** | **3** | **3** | **15** | **11** | **3** | **4** |

Од табелата 4.7. може да се заклучи дека македонските компании имаат голем проблем со административните бариери. Според табелата, вкупно 33 анкетирани компании или 55% од вкупниот број на анкетирани компании изјавиле дека се соочуваат со административните бариери. Според резултатите, исто како кај техничките и санитарните и фитосанитарните бариери најголем број македонски компании се соочуваат со административни бариери при трговија со ЕУ и со ЦЕФТА-2006 или вкупно 38,3%, со останатите земји процентите не се значителни. Производителите и увозниците најмногу се соочуваат со административните бариери. Според бројот на вработени, со административните бариери најмногу се соочуваат малите компании до 10 вработени и малите и средни компании до 50 вработени.

Од наведените специфични административни бариери со кои се соочуваат анкетираните компании, со прашалникот ги добивме следните резултати:

**Табела 4.8.** Резултати од анализата на Административните оптоварувања

| Административни оптоварувања | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Голем број на различни документи | 40% | 9 | 11 | 2 | 1 | 1 | 11 | 8 | 2 | 3 |
| Тешкотии при пополнување на документацијата | 25% | 6 | 7 | 0 | 1 | 1 | 9 | 3 | 1 | 2 |
| Тешкотии при превод на документи од или во некој јазик | 25% | 6 | 9 | 0 | 0 | 0 | 6 | 6 | 0 | 3 |
| Огромен број проверки | 36,6% | 6 | 12 | 3 | 0 | 1 | 9 | 7 | 3 | 3 |
| Голем број вклучени административни институции | 36,6% | 5 | 13 | 2 | 1 | 1 | 8 | 9 | 2 | 3 |

Од табелата 4.8 се гледа дека голем процент од анкетираните компании се соочуваат со бариерите што се вклучени во **административните оптоварувања**, ги добивме следните резултати:

- 24 компании или 40% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *голем број на различни документи*, од нив најмногубројни се производителите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите и средни компании. Огромниот процент докажува дека голем број од македонските фирми се соочува со голем број на различни документи и тоа претставува сериозна бариера во трговијата.
- 15 компании или 25% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *тешкотии при пополнување на документацијата*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите и средни компании.
- 15 компании или 25% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *тешкотии при превод на документи од или во некој јазик*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните и големите компании.

- 22 компании или 36,6% од вкупниот број на испитаници пријавиле дека се соочуваат со проблемот на *огромен број проверки*, од нив најмногубројни се производителите увозниците и транспортерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите и средни фирми. Високиот процент докажува дека огромниот број на проверки е голем проблем за македонските компании.
- 22 компании или 36,6% од вкупниот број на испитаници пријавиле дека се соочуваат со проблемот на *голем број вклучени административни институции*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите и средни фирми и големите компании. Кај оваа бариера, исто така, високиот процент докажува дека огромниот број на проверки е голем проблем за македонските компании.

**Табела 4.9.** Резултати од анализата на Прашањата поврзани со информација/транспарентност

| Прашања поврзани со информација/ транспарентност | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Информацијата е неадекватно објавена или распространета | 31,6% | 5 | 10 | 2 | 1 | 1 | 6 | 10 | 2 | 1 |
| Нема известувања за промени на постапката | 36,6% | 7 | 13 | 1 | 1 | 0 | 7 | 12 | 2 | 1 |
| Прописите се менуваат често | 35% | 6 | 10 | 3 | 1 | 1 | 10 | 5 | 3 | 3 |
| Барањата и процесите се разликуваат од објавените информации | 13,3% | 2 | 5 | 0 | 1 | 0 | 3 | 3 | 1 | 1 |

Од табелата 4.9 се гледа дека поголемиот дел од анкетираните компании се соочуваат со бариерите што се вклучени во **прашањата поврзани со информација/транспарентност**, ги добивме следните резултати:

- 19 компании или 31,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот дека *информацијата е неадекватно објавена или распространета*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат

средните и малите компании. Според добиените резултати надекватното објавување или распространување на информацијата создава голем проблем кај македонските компании.

- 22 компании или 36,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот дека *нема известувања за промени на постапката*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми и малите компании. Оваа бариера, исто така, создава проблем кај поголем процент од македонските компании.
- 21 компании или 35% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот дека *прописите се менуваат често*, од нив најмногубројни се производителите, увозниците и транспортерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании. Ова докажува дека малите компании немаат доволен капацитет да ги следат промените на прописите и ова им создава проблеми во трговијата.
- 8 компании или 13,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот дека *барањата и процесите се разликуваат од објавените информации*, од нив најмногубројни се производителите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании до 10 вработени и малите и средни фирми. Според овие добиени резултати може да се заклучи дека проблемот дека *барањата и процесите се разликуваат од објавените информации* е незначителен.

**Табела 4.10.** Резултати од анализата на произволно или неконзистентно однесување на службени лица

| Произволно или неконзистентно однесување на службени лица | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Произволна класификација на производи | 38,3% | 6 | 13 | 2 | 1 | 1 | 9 | 9 | 3 | 2 |
| Произволно или неконзистентно однесување на службени лица | 38,3% | 7 | 12 | 2 | 1 | 1 | 9 | 10 | 2 | 2 |

Од табелата 4.10 се гледа дека поголемиот дел од анкетираните компании се соочуваат со бариери при **произволно или неконзистентно однесување на службени лица**, и ги добивме следните резултати:

- 23 компании или 38,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *произволна класификација на производи*, од нив најмногубројни се производителите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средни фирми и малите компании.
- 23 компании или 38,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *произволно или неконзистентно однесување на службени лица*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средни фирми и малите компании.
- Од горенаведените добиени резултати може да се заклучи дека произволното или неконзистентното однесување на службени лица создава проблеми во трговијата, а најмногу кај малите и средните компании.

**Табела 4.11.** Резултати од анализата на проблемите со временските ограничувања

| Временски ограничувања | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Одложување на административн-ите процедури | 33,3% | 7 | 11 | 0 | 1 | 1 | 8 | 9 | 1 | 2 |
| Одложување за време на транспорт | 31,6% | 6 | 11 | 0 | 1 | 1 | 8 | 9 | 0 | 2 |
| Роковите поставени за комплетирање на барањата се многу кратки | 23,3% | 2 | 11 | 0 | 0 | 1 | 5 | 5 | 2 | 2 |

Во табелата 4.11 се претставени резултатите поврзани со административните бариери вклучени во **временските ограничувања**, и ги добивме следните резултати:

- 20 компании или 33,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *одложување на административните процедури*, од нив најмногубројни се производителите и увозници. Според бројот на вработени, со

овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, а по нив следат малите фирми. Оваа бариера претставува проблем за поголемиот дел од фирмите.

- 19 компании или 31,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот со *одложување за време на транспорт*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, потоа следат малите компании и на крајот се големите фирми.
- 14 компании или 23,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот дека *роковите поставени за комплетирање на барањата се многу кратки*, од нив најмногубројни се производителите и  увозниците, по што следат помал процент од транспортерите, извозниците и шпедитерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, потоа следат малите компании и на крајот се големите фирми.

**Табела 4.12. Резултати од анализата на проблемите со невообичаени плаќања**

| Административни оптоварувања | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Невообичаено високи такси и надоместоци | 41,6% | 10 | 12 | 2 | 0 | 1 | 10 | 12 | 2 | 1 |
| Неформални плаќања (корупција) | 21,6% | 6 | 6 | 0 | 1 | 0 | 6 | 4 | 1 | 2 |
| Неопходно е да се ангажира локален царински агент со цел да се одблокира пратката | 23,3% | 4 | 7 | 1 | 1 | 1 | 6 | 4 | 2 | 2 |

Од табелата 4.12 се гледа колку од анкетираните компании се соочуваат со **невообичаени плаќања**, при што ги добивме следните резултати:

- 25 компании или 41,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *невообичаено високи такси и надоместоци*, од нив најмногубројни се производителите, по што следат увозниците и транспортерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми и малите компании. Големиот

процент покажува дека високите такси и надоместоци дополнително ја отежнуваат меѓународната трговија на македонските фирми, а невообичаените трошоци за помалите фирми се исклучително важни и предизвикуваат намалена трговија.

- 13 компании или 21,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со *коруптивни или неформални плаќања*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании, а потоа следат средните фирми. Општо е познато дека корупцијата создава големи проблеми во сите сегменти, а во меѓународната трговија создава дополнителен непланиран трошок и одложување на процедурите на граница.
- 14 компании или 23,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека *неопходно е да се ангажира локален царински агент со цел да се одблокира праткaта*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании, потоа следат средните и на крајот се големите фирми.

**Табела 4.13.** Резултати од анализата на проблемите со недостаток на инфраструктура

| Недостаток на инфраструктура | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Ограничени / несоодветни објекти | 30% | 8 | 7 | 2 | 0 | 1 | 8 | 8 | 2 | 0 |
| Недостапен / ограничен транспортен систем | 26,6% | 7 | 7 | 0 | 0 | 2 | 8 | 7 | 1 | 0 |
| Технолошки потешкотии | 23,3% | 4 | 8 | 0 | 1 | 1 | 7 | 6 | 1 | 0 |
| Тесни гранични грла | 41,6% | 6 | 14 | 3 | 1 | 1 | 9 | 11 | 2 | 3 |

Од табелата 4.13 се гледа колку од анкетираните компании се соочуваат со **недостаток на инфраструктура**, при што ги добивме следните резултати:

- 18 компании или 30% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *ограничени или несоодветни објекти*, од нив најмногубројни се увозниците, потоа следат

производителите и транспортерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, а потоа следат малите и големите компании.

- 16 компании или 26,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со *недостапен или ограничен транспортен систем*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците, па потоа следат шпедиторите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании, а по нив следат средните компании.
- 14 компании или 23,3% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со *технолошки потешкотии*, од нив најмногубројни се производителите и увозниците, по што следат извозниците и шпедитерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании, а по нив следат средните компании.
- 25 компании или 41,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *тесни гранични грла*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците, транспортерите и на крајот се извозниците и шпедитерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, потоа следат малите компании, а на крајот се големите фирми со над 100 вработени. Високиот процент на оваа бариера покажува дека инфраструктурата на границите е многу важна за олеснување на трговијата.

**Табела 4.14.** Резултати од анализата на проблемите со безбедност

| Безбедност | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Ниско ниво на безбедност за луѓе и стоки | 25% | 5 | 6 | 2 | 1 | 1 | 8 | 5 | 2 | 0 |

Во табелата 4.14 се прикажува дека вкупно 15 компании или 25% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *ниско ниво на безбедност за луѓе и стоки*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците, транспортерите и по еден извозник и шпедитер. Според бројот на вработени, со овој проблем

најмногу се соочуваат малите компании, потоа следат средните и големите фирми.

**Табела 4.15.** Резултати од анализата на проблемите со Правни прашања

| Правни прашања | Процент на фирми кои се соочуваат со овој вид адм. бариери | Увозник | Производител | Транспортер | Извозник | Шпедитер | до 10 | до 50 | до 100 | над 100 |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| Извршно решение без судска постапка | **21,6%** | 3 | 7 | 1 | 1 | 1 | 4 | 5 | 1 | 3 |
| Нема постапка за решавање на спорови | **20%** | 6 | 5 | 0 | 0 | 1 | 4 | 6 | 1 | 1 |
| Без право на повторување на независна жалбена постапка | **20%** | 4 | 7 | 1 | 0 | 0 | 3 | 7 | 1 | 1 |
| Несоодветна и недоволна заштита на правата од интелектуална сопственост | **21,6%** | 4 | 7 | 1 | 1 | 0 | 4 | 6 | 1 | 2 |
| Недостаток од заемно признавање | **25%** | 5 | 8 | 1 | 1 | 0 | 7 | 6 | 1 | 1 |

Од табелата 4.15 се гледа колку од анкетираните компании се соочуваат со проблеми со **Правни прашања**, при што ги добивме следните резултати:

- 13 компании или 21,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *извршно решение без судска постапка*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците, транспортерите, извозниците и шпедитерите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, па следат малите компании и големите компании.
- 12 компании или 20% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека *не постои постапка за решавање на спорови*, од нив најмногубројни се увозниците, следат производителите и шпедиторите. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, па што следат малите компании.
- 12 компании или 20% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека останале *без право на повторување на независна жалбена постапка*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците и транспортерите. Според бројот на

вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, потоа следат малите компании.

- 13 компании или 21,6% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *несоодветна и недоволна заштита на правата од интелектуална сопственост*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците со, по што следат транспортерите и извозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат средните фирми, па следат малите компании и големите компании.
- 15 компании или 25% од вкупниот број на испитаници изјавиле дека се соочуваат со проблемот на *недостаток од заемно признавање*, од нив најмногубројни се производителите, потоа следат увозниците, транспортерите и извозниците. Според бројот на вработени, со овој проблем најмногу се соочуваат малите компании, потоа средните и на крајот големите фирми.

Во однос на тоа дали анкетираните компании користат е-царина, вкупно 34 односно 56,7% од анкетираните компании изјавиле дека се информирани за новиот електронскиот систем на Царината (е-царина) со цел олеснување на царинските постапки и навремено обезбедување на потребните декларации. 21 компанија или 35% изјавиле дека не се информирани за е-царина, а 5 компании или 8,3% не одговориле на ова прашање.

Од вкупно 34 фирми што одговориле дека користат е-царина, најголем дел, односно 16 фирми или 47,1% го употребува едношалтерскиот информациски систем ЕКСИМ како најсоодветен за добивање на информации за дозволи, електронско поднесување на истите и издавање од страна на надлежната институција; 6 компании или 17,6% изјавиле дека го користат Системот за обработка на декларации и акцизни документи; 5 компании или 14,7% од анкетираните фирми го користат Новиот компјутеризиран транзитен систем што обезбедува добивање на транзитни декларации преку размена на електронски пораки меѓу Царинската управа и економските оператори. Со користењето на овој систем се надминуваат досегашните недостатоци поврзани со зголемени трошоци и доцнења стоката, а се постигнува поголема флексибилност и добивање на единствена електронска декларација. Само една фирма или 2,9% изјавила дека го користи Порталот за електронска комуникација, а 6

фирми или 17,6% не дале одговор кој систем од е-царина најчесто го употребуваат.

Наведените предности се совпаѓаат со одговорите дадени од страна на анкетираните фирми од кои кај 10 фирми или 29,4% системот обезбедува подобро пребарување на податоците, за 6 фирми или 17,6% значително се намалиле трошоците после имплементирање на овој систем, а за други 6 фирми или 17,6% употребата на е-царина обезбедува подобра комуникација. Три фирми или 8,8% изјавиле дека со е-царина се обезбедува подобра следливост, а други три изјавиле дека е-царина им е решение за проблемите. 6 фирми или 17,6% не дале одговор на ова прашање. Според големите анкетирани компании, системот е-царина обезбедува подобро пребарување на податоците, подобра комуникација и решение на проблеми.

*Останати проблеми со административни бариери*

Дури 26.7% од анкетираните компании одговориле дека се соочуваат со дополнителни проблеми во текот на царинските процедури.

Анкетираните компании ги пријавиле следните проблеми:

- Генерално, поголемиот дел од анкетираните компании тврдат дека процедурите на македонските граници се многу бавни, а царинските работници не се ажурни. Исто така, постојат и предолги чекања на граничните премини на земјите од ЦЕФТА-2006;
- Потреба од дополнителни документи кои не се стандардни. Според анкетираните компании, постојат премногу непотребни документи и царински обврски (што не постојат во европските држави) кои го отежнуваат увозот во Република Македонија, а со самото тоа се зголемуваат трошоците и цената на производите. Исто така, голем проблем е тоа што во Република Македонија не се признаваат валидни странски фактури без печат;
- Поголемиот дел од анкетираните текстилни компании тврдат дека превозниците непотребно се задржуваат на македонската граница по еден ден и еден ден на царински терминал за проверка на материјалите со потекло од ЕУ. На ниту една граница овие материјали не се проверуваат освен на македонската, а со тоа се прават огромни трошоци;

- Предолги административни процедури при тестирање на безбедност за употреба, но и постапката за издавањето на одобрението за употреба трае многу долго;
- Неколку анкетирани компании се жалат на потешкотии при увоз на ориз во Република Македонија, се бара да се прави анализа на оризот пред да помине граница (додека робата е на тркала). Ова допринесува за огромни трошоци и продолжување на целата увозна постапка;
- Царинскиот тарифник на Република Македонија е непрецизен, а тоа му дава за право на царинарникот самоволно да одлучува дали правилно е декларирана стоката која се увезува. Царинарникот многу лесно може да изрече царинска санкција, без право на жалба;
- Проблем со системот за квотите, бидејќи се чека премногу долго, по најмалку 10 часа. Како за пример се наведуваат други држави каде што системот на квотите е со претходна најава;
- Од анкетираните компании беше пронајдена нова административна бариера - ненајавени промени на оцаринување на стоките. Оваа бариера драстично ги зголемува давачките;

*Заклучок од истражувањето*

Од истражувањето јасно се гледа дека нетрговските бариери создаваат големи проблеми за македонските компании. Истражувањето, исто така, го докажа фактот дека најголеми трговски партнери на Република Македонија се ЕУ и ЦЕФТА – 2006, па затоа и најголемите проблеми произлегуваат при тргувањето со земјите од ЕУ и ЦЕФТА – 2006. Што се однесува до карактеристиките на нетрговските бариери, истражувањето докажа дека нетрговските бариери се комбинираат и кумулативно се употребуваат, со што силно се ограничува тргувањето на странски пазари.

Со истражувањето беа опфатени техничките бариери, санитарните и фитосанитарните бариери и административните бариери. Во делот на *техничките бариери* се докажа дека:

- Сертификатите се потребни кај најголемиот број од испитаниците - 63,3%. Сертификатите генерално се скапи и за најголемиот број испитаници чинат до 100 евра, а во текот на една година на компаниите им требаат голем број различни сертификати, што значи дека сертификатите значително ги зголемуваат трошоците. Исто така, за добивање на сертификат потребни се до 10 документи кои значително ја

одолговлекуваат процедурата на граница. Агенцијата за храна и ветеринарство е надлежната институција за издавање на сертификати кај најголемиот број од испитаниците.

- Кај 56,6% од испитаниците производите се предмет на барања за пакување и означување, а ваквите барања најчесто се со високи трошоци за усогласување кои го поскапуваат производот и тој станува помалку конкурентен на странските пазари.
- Висок процент или 50% од анкетираните компании поседуваат ИСО стандарди, што ги прави високо конкурентни на странските пазари.
- Тестирањето на производи е потребно кај 45% од испитанците, а тестирањето во Република Македонија е бавно и многу скапо. Најголемиот дел од анкетираните компании одговориле дека тестирањето трае од 7 до 21 денови. Компаниите одговориле дека тестирањето во Република Македонија е многу скапо. За најголем процент од испитаниците трошоците изнесуваат до 350 евра, а помал процент пријавиле помеѓу 500 и 100 евра. Ова значи дека тестирањето во Република Македонија значително го поскапува производот и значително ја одолговлекува процедурата, што може многу негативно да влијае врз извозот. Тестирањето го вршат повеќе институции.
- Дозволите се потребни кај 38,3% од испитаниците, а надлежна институција за најголемиот број анкетирани компании е Агенција за храна и ветеринарство. Поголемиот дел од испитаниците дозволата ја добиваат по електронски пат, што значително ја олеснува трговијата. Меѓутоа 35% од испитаниците не ја добиваат дозволата по електронски пат. Најголемиот број на анкетирани компании одговориле дека дозволата се издава во рок од 1 и 7 дена, потреби се до 10 документи, а дозволата е во износ до 100 евра. Ова значи дека компаниите се изложени на големи трошоци при вадењето дозвола, а самата процедура може да биде многу бавна, што дополнително ја отежнува трговијата. Кај режимот на дозволи може да се заклучи дека овие бариери се вбројуваат и во техничките и во административните бариери.
- Македонските компании генерално сметаат дека најголем проблем создава нетранспарентноста на техничките прописи, фирмите многу тешко доаѓаат до информации за техничките прописи, но и за нивните измени. Овој проблем се јавува

поради отсуството на регистар на сите важечки технички прописи.

- Мал процент од анкетираните компании изјавиле дека биле дискриминирани по однос на технички бариери при извоз на странски пазари.

Во делот кој се однесува на *санитарни и фитосанитарни бариери* анализиравме помалку компании поради специфичната дејност, ги добивме следните заклучоци:

- Производите на мал број на анкетирани компании се предмет на карантин, за кој е надлежна Агенцијата за храна и ветеринарство. Меѓутоа, процедурата е бавна и трае од 7 до 21 ден и чини 60 евра. Ова значи дека при карантин, трговијата значително се одолговлекува.
- Сепак, 25% од анкетираните компании се дискриминирани од санитарни и фитосанитарни бариери и се жалат на многу проблеми од типот на: непризнавање на сертификати, долги и скапи процедури за анализа и одолговлекување на процедурата заради потребни локални анализи.

Од делот на *административните бариери* може да се заклучи дека административните бариери создаваат најголеми проблеми за македонските компании. Беа истражувани вкупно 26 административни бариери и најголеми проблеми за 30 – 40% од испитаниците се:

- Невообичаено високи такси и надоместоци што треба да се платат за завршување на царинската постапка; тесни гранични грла и застои на границата; обемна документација во хартиена форма; произволна класификација на производите; произволното или неконзистентното однесување на службените лица; огромен број на проверки; голем број вклучени административни институции; непостоење на известувања за промени на постапката; честа измена на прописите; одложување на административните процедури; неадекватно објавена или распространета информација; одложување за време на транспорт; ограничени/несоодветни објекти на Царината.
- Дури 35% од анкетираните компании не се информирани за постоењето на е-царина.
- Истражувањето потврди и постоење на нова административна бариера - ненајавени промени на оцаринување на стоките, која создава големи проблеми на македонските компании.

# ЗАКЛУЧОК

1. Во современата меѓународна економија нетрговските бариери стануваат сѐ позначаен инструмент на надворешнотрговските политики на земјите. Оттука потребата за нивно регулирање во рамките на СТО. Меѓутоа, нетрговските бариери се појавуваат во многу различни форми, а нивниот број покажува рапиден пораст во последните неколку години што го отежнува нивното регулирање и елиминирање на мултилатерално ниво.
2. Многу често нетрговските бариери погрешно се поистоветуваат со нецаринските бариери. Основната разлика помеѓу овие бариери е тоа што нецаринските бариери се трговски бариери, а нетрговските бариери не се од трговски вид, затоа што се носат првенствено да регулираат некоја друга сфера, но кога ќе се спроведат тие имаат ограничувачко дејство врз трговијата. Во рамките на СТО не постои посебна дефиниција за нетрговските бариери.
3. Во 2018 год. дури 86% од сите нецарински бариери што биле пријавени во СТО биле нетрговските бариери, што значи дека нетрговските бариери се употребуваат многу повеќе за разлика од традиционалните нецарински бариери.
4. Употребата на нетрговските бариери е тесно поврзано со развојот на земјите. Развиените земји повеќе употребуваат нетрговски бариери, за разлика од помалку развиените земји каде употребата на нетрговски бариери е значително помала. Заради својата неразвиеност, земјите во развој не поседуваат доволно знаења, средства и искуство кое ќе им овозможи успешно да ги употребуваат нетрговските бариери. Се смета дека САД има усвоено најголем број на нетрговски мерки, потоа следат Кина, ЕУ, Јапонија итн. Нетрговските бариери имаат најголем негативен ефект врз извозот кај земјите во развој.
5. Зачестената употреба на нетрговските бариери ја успорува глобалната трговија. Овој труд покажува дека мултилатерализмот е во криза поради зачестената употреба на токму ваков вид бариери. Како пример може да се наведе успешното заобиколување на правилата на СТО од страна на големите трговци како ЕУ преку користење на нетрговски бариери. Во денешно време има многу негативни реакции, најмногу од САД, дека ЕУ со нетрговските бариери не

дозволува влез на странски производи, поради „дозволените“ мерки за заштита на здравјето на луѓето, растенијата и животните. Според САД најголем проблем се извозот на прехранбени производи во ЕУ, заради високите стандарди за безбедност на храната. ЕУ е обвинета дека е порестриктивна и од Кина. Конфликтот што го имаат САД и ЕУ во однос на меѓународната трговија може да заврши со излегување на САД од СТО, а ова може да го растури мултилатералниот трговски систем и да доведе до несогледливи последици.

6. Техничките бариери во трговијата и санитарните и фитосанитарните мерки се легитимни мерки бидејќи нивната примарна цел е заштита и безбедност на населението и заштита на здравјето на луѓето, растенијата и животните. Затоа, државите најчесто ги зголемуваат минималните барања за заштита и безбедност на населението и ги користат како мерки за заштита на домашните компании од фер конкуренција. Може да се заклучи дека техничките и санитарните и фитосанитарните мерки многу често се злоупотребуваат и се користат како протекционистички мерки. Ова истражување покажа дека техничките бариери во трговијата и санитарните и фитосанитарните мерки имаат позитивно влијание врз трговијата кај развиените економии. Меѓутоа, имаат голем негативен ефект кај земјите во развој, а ова посебно доаѓа до израз кога тие земји треба да извезуваат на пазарите на развиените земји.
7. Техничките бариери во трговијата имаат негативен ефект кај земјите во развој, затоа што тие немаат техничка инфраструктура, неопходна за развој на технички прописи, стандарди и процедури за оценка на усогласеноста. Исто така, тие се соочуваат со недостиг од лаборатории и акредитирани тела за сертификација кои тестираат и заверуваат усогласеност со одредени стандарди. Техничките бариери во трговијата имаат најголем негативен ефект врз малите фирми заради високите трошоците поврзани со усогласеноста.
8. Санитарните и фитосанитарните мерки скоро секогаш ја повредуваат меѓународната трговија, затоа што таквите мерки се многу важни за областите земјоделство и безбедност на храна, кои се од суштинска важност за здравјето на луѓето, животните и растенијата за сите држави.
9. Со цел да се надминат проблемите што ги создаваат техничките бариери и санитарните и фитосанитарните бариери, во 1995 год.

во рамките на СТО била усвоена Спогодбата за санитарни и фитосанитарни мерки, која има за цел да им обезбеди на членките на СТО право на заштита на здравјето, но и заштита од непотребните бариери во трговијата. Техничките прописи што не биле опфатени со оваа Спогодба биле опфатени со посебна Подспогодба за технички стандарди, која има за цел државите да усвојуваат технички прописи со цел заштита на здравјето, но во исто време да се минимизира нивниот ефект врз трговијата.

10. Административните бариери се најголемиот проблем во мултилатералниот трговски систем. Административните бариери во надворешната трговија се оние бариери што произлегуваат од употребата на административните прописи и процедурите кои имаат значително негативно влијание на надворешната трговија на земјите и ја намалуваат/успоруваат трговијата, со што претставуваат протекционистички мерки. Многу е тешко да се истражуваат административните бариери, бидејќи истражувањата мора да бидат спроведени во пракса. Затоа, овие бариери сè уште не се целосно меѓународно регулирани, а преку процесот на олеснување на трговијата во рамките на СТО се бара начин како да се намали ефектот на административните бариери. Така, во 2017 год. влегла во сила новата Спогодба за олеснување на трговијата на СТО. Оваа Спогодба се очекува да го забрза движењето, царинењето и пуштањето на стоката во промет и значително да ги намали трошоците. Таа е од голема важност за земјите во развој.
11. Колку можат да бидат ефикасни нетрговските бариери покажува и фактот дека тие се појавуваат и во внатрешната трговија на Единствениот пазар на ЕУ. И во рамките на ЕУ се докажа фактот дека развиените земји повеќе употребуваат нетрговски бариери. Така најразвиените земји-членки на ЕУ – Франција, Германија и Италија многу искусно го заобиколуваат принципот на слободното движење на стоките преку употреба на нетрговските бариери во внатрешната трговија во ЕУ.
12. Република Македонија и понатаму се соочува со негативен надворешнотрговски дефицит во трговијата со стоки и има еден од најниските нивоа на извоз во регионот, а тоа е јасен знак дека македонските компании се соочуваат со големи потешкотии во меѓународната трговија. Употребата на нетрговски бариери во надворешнотрговскиот режим на Република Македонија се должи на фактот дека македонската економија континуирано

станува неконкурентна, па степенот на заштита на домашната економија се зголемува постојано.

13. Најголема бариера за зголемување на трговијата со нашите најголеми надворешнотрговски партнери ЕУ и земјите од ЦЕФТА – 2006 се токму нетрговските бариери, а нивната примена настанала како резултат на недоволниот степен на изграденост на трговскиот капацитет на регионот, кој се карактеризира со: недостаток на квалитетна патна и железничка инфраструктура во нашата земја и регионот, а ова создава бавен проток на возилата, големи гужви и задржувања на патиштата; тесни гранични грла и технички недоволно опремени гранични премини; неусогласено работно време на граничните инспектори во различни земји од регионот; дополнителни трошоци заради превод на документи и курсни разлики; и бавно издавање и непризнавање на сертификати, што дополнително ја забавува трговијата. Денес, во рамките на ЦЕФТА – 2006 постојат повеќе нетрговски бариери отколку со било која трета земја. Земјите од регионот се многу креативни да измислат нови бариери, а посебно кога се во прашање задржување на камионите на граница. Според некои проценки, камионите со стоки се задржуваат во просек 48 часа на граничните премини во регионот, годишно се губат 26 милиони часови заради чекањето, а околу 800 милиони евра се плаќаат за различни видови услуги на граничните премини.
14. Според истражувањето нетрговските бариери сериозно ги оптоваруваат македонските компании. На националниот пазар македонските компании се среќаваат со многу проблеми од областа на нетрговските бариери, а ваквите проблеми можат да бидат демотивирачки за компаниите за нивно учество во меѓународната трговија. Во проблемите се вбројуваат: меѓународните стандарди што се прифатени како национални, а не се преведени и се достапни само на англиски јазик, а преводот може да биде суштински затоа што корисниците на стандардите може да не ги разбираат, особено во случаите кога техничките прописи се повикуваат на тие стандарди; кратките рокови за исполнување на техничките прописи; непостоење на национален регистар за технички прописи, а тоа значи дека претпријатијата многу тешко доаѓаат до информации за техничките прописи во Република Македонија што значително ја отежнува трговијата; бавни и скапи процедури за сертификација, тестирање, добивање на дозволи и карантин,

како и голем број на документи што треба да се поднесат што значително ја одолговлекува постапката и ги зголемува трошоците.

15. Според добиените одговори, најоптоварувачки бариери за македонските компании се сертификацијата, тестирањето и голем дел од административните бариери, а посебно се издвојуваат: невообичаено високи такси и надоместоци што треба да се платат за завршување на царинската постапка; тесни гранични грла и застои на границата; и обемна документација во хартиена форма. Проблемите за македонските компании се сериозни, бидејќи одделните видови нетрговски бариери се употребуваат кумулативно, т.е. се комбинација од сите одделни видови.
16. Република Македонија активно работи на елиминирање на административните бариери, во 2019 год. Царинската управа целосно ќе премине на бесхартиено работење, за што се тестира нов електронски систем, а цел на Владата е да имаме заеднички гранични премини со соседните земји од ЦЕФТА, што значително би ја олеснило трговијата. До почетокот на 2019 год. конкретни преговори за заеднички гранични премини има со Албанија и Србија, а се очекува до крајот на 2019 год. тие да профункционираат.
17. Од истражувањето произлегуваат следните препораки за решавање на проблемите со нетрговските бариери:
    - Да се продолжи со продлабочување на соработката во ЦЕФТА – 2006 во правец на целосна реализација на идејата за формирање на регионална економска зона. Ова е шанса за регионот да ја зголеми внатрешната трговија, но така ќе се зголеми и извозот кон ЕУ и ќе се забрза интеграцијата во ЕУ, што е крајна цел на сите земји од регионот.
    - Истражувањето покажа дека за да се отворат повеќе извозни пазари потребно е зголемување на разнообразноста и софистицирање на производите што се произведуваат, а многу важни се и подобрување на инфраструктурата, континуирано унапредување и едуцирање на работната сила, инвестирање во нова технологија и зголемување на производните капацитети за да може да се конкурира на поголем број пазари.
    - Институционалните капацитети на Република Македонија се слаби и потребно е нивно јакнење и

зголемување на ефикасноста на надлежните институции. Исто така, потребно е зголемување на бројот на тела за оценка на усогласеноста, а посебно на овластени лаборатории, затоа што недостатокот од соодветен број на тела може да создаде нетрговски бариери и значително да ја отежни трговијата. Зголемувањето на бројот на сертифицирани лаборатории значително ќе ја забрза трговијата.

- Потребно е поактивно учество на Стопанската комора на Република Македонија за пронаоѓање трговски партнери за македонските компании, но уште позначајно е Стопанската комора да се вклучи во идентификување на проблемите во трговијата, а особено во областа на нетрговските бариери. Исто така, потребна е и поактивна соработка помеѓу стопанските комори од регионот.
- Приватниот сектор треба да се вклучи во идентификацијата на нетрговските бариери и во начинот на елиминирање на истите, затоа што тие во пракса директно се судруваат со последиците од употребата на нетрговските бариери.
- Потребно е зголемување на капацитетот на инспекциските служби за да се покријат сите гранични премини и да се усогласи работното време на граничните инспекциски служби со сите соседни земји.
- Многу е важно да се работи на меѓународни пакувања и обележувања кое ќе биде препознаено во целиот регион, а таквите производи многу полесно ќе бидат извезени во ЕУ.
- Потребно е да се направи превод на што е можно поголем број на стандарди, за да се олесни примената за македонските компании, а Министерството за економија да изработи регистар со технички прописи, кој треба да ги содржи сите важечки технички прописи во Република Македонија, но и технички прописи што се во фаза на подготовка. Ова значително ќе ја зголеми транспарентноста и ќе заштеди многу време на компаниите.
- Голем дел од суштинските закони што се однесуваат на нетрговските бариери не се во целост усогласени со европското законодавство. Потребна е потполна хармонизација на македонските закони.

- Потребни се стратегии за континуиран развој на системите за инфраструктура за квалитет, безбедност на храната и храната за животните, земјоделските производи, благосостојбата на животните и растенијата.
- Да се воспостави систем за анализа на ризикот во сите земји од регионот. Целта на ваков систем е намалување на ефектите на санитарните и фитосанитарните мерки.

# КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА

1. A. Disdier, B. Fekadu, C. Murillo, S.A.Wong: *Trade effects of SPS and TBT Measures on Tropical and Diversification Products,* ICTSD, Geneva, 2008

2. A. Estevadeordal, K. Suominen, R. Teh: *Regional rules in the Global Trading System*, WTO, Cambridge University Press, Cambridge, 2009

3. *Agreement on the application of sanitary and phytosanitary measures*, WTO

4. *Agreement on technical barriers to trade*, WTO

5. Агенција за поддршка на претприемништвото на Република Македонија: *Стандарди и сертификати – клуч за вашата конкурентност*, Агенција за поддршка на претприемништвото на Република Македонија, Скопје, 2013

6. Alan Deardorff: *Easing the burden of non-tariff barriers* International Trade Center, Brussels, 2012

7. Alison McDonnell: Common Market Rewiew Europa Instituut, Netherlands, 2006

8. Alex Roney: EC/EU Fact Book: A Complete Guide, Kogan Page Publishers, London, 2000

9. Amira Vejzagić-Ramhorst: *EU Market Access Constraints for Agricultural and Food Products from Bosnia and Herzegovina*, Chemonics International, Washington, 2010

10. Andrzej Cieślik, Jan Hagemejer: *The Effectiveness of Preferential Trade Liberalization in Central and Eastern Europe*, University of Warsaw, Warsaw, 2011

11. Anu Lähteenmäki-Uutela: *European Novel Food Legislation as a Restriction to Trade*, Turku School of Economics, Turku, 2007

12. Аритон Жиков, Ирена Кикеркова: *Надворешна трговија*, Економски факултет-Скопје, Скопје, 2000

13. Artis, M. and Lee, N. eds. *The Economics of the European Union: policy and Analysis*, Oxford University Press, Oxford., 1994

14. Artis, M., Krolizig, H.-M. and Toro, J., *The European Business Cycle, Discussion Paper Series, No. 2242, Centre for Economic Policy Research,* London, 1999

15. Atkinson, Anthony and Brunatta, Renato (eds)*: Economics for the New Europa*, Mac Milan, London, 1991

16. B. Fliess, C.Busquets: *The Role of trade barriers in SME Internationalisation*, OECD, Paris, 2006

17. B. M. J. van der Meulen: *Reconciling Food Law to Competitiveness: Report on the Regulatory Environment of the European Food and Dairy Sector*, Wageningen Academic Pub, Wageningen, 2009

18. Beghin J, Bureau JC: *Quantitative policy analysis of sanitary, phytosanitary and technical barriers to trade*, Econ Int, Paris, 2001

19. Beynon, P. *Community mutual recognition agreements, technical barriers to trade and the WTO's most favoured nation principle*, European Law Review*,* v. 28, n. 2, April 2003

20. Bernard M. Hoekman, Aaditya Mattoo, Philip English: *Development Trade and the WTO: a handbook, Issue 1* World Bank publications, Washington, 2002

21. Bernard Hoekman, Will Martin: *Developing Countries and the WTO: A Pro-active Agenda,* Blackwell Publishing, Oxford, 2001

22. Bernard Hoekman: *The WTO: Functions and Basic Priciples* World Bank, Washington, 2002

23. Bernard M. Hoekman, Denise Eby Konan: *Deep Integration, Nondiscrimination, and Euro-Mediterranean Free Trade* World Bank Development Reserarch Group, Washington, 1999

24. Bernd M.J. van der Meulen: *The Structure of European Food Law*, Wageningen University, Wageningen, 2013

25. Bhagirath Lal Das: *The WTO: a guide to the new framework for international trade* , Zed Books, 1999

26. Bhagirath Lal Das: *The current negotiations in the WTO: options, opportunities, and risks for developing countries,* Zed Books, 2005

27. Biljana Savic: *Multilateralni trgovinski sistem i regionalne ekonomske integracije,* Izvorni naucni rad, Beograd, 2010

28. Björn Schildberg: *How are Technical Barriers to Trade treated in EU Trade Arrangements?*, Physikalisch-Technische Bundesanstalt, Braunschweig, 2011

29. Bora, Bijit, Aki Kuwahara and Sam Laird: *Quantification od Non-Tarif Measures,* Policies Issues in Inernational Trade and Commodities Study Series No 18, UNCTAD, Geneva, 2008

30. Borko Handjiski, Robert Lucas, Philip Martin, Selen Sarisoy G. *Enhancing Regional Trade Integration in Sautheast Europe,* World Bank Publications, Washington, 2010

31. C. Hornok, M.Koren: *Administrative Barriers to Trade,* IEHAS, Linz, 2010

32. Царинска управа на РМ, *Упатство за ветеринарна контрола*, Царинска управа на РМ, Скопје 2016

33. Царинска управа: *Упатство за примена на Законот за безбедност на храна и производи и материјали што доаѓаат во контакт со храна*, Царинска управа, Скопје, 2015

34. Catrine Barnard: *The substantive law of the EU- the four freedoms*, Oxford university press, 2004

35. Cecchini, P: *The European Challenge* 1992: *The Benefit of a Single Market*, Wildwood House, Aldershot, 1988

36. CDP: *Environment related trade barriers and the WTO,* CDP working paper 77, Dhaka, 2009

37. Christoph Herrmann, Markus Krajewski, Jörg Philipp Terhechte: *European Yearbook of International Economic Law 2015*, Springer, Berlin, 2015

38. Chris Downes: *The Impact of WTO SPS Law on EU Food Regulations*, Springer Science & Business Media, Berlin, 2014

39. Christine Boisrobert, Sangsuk Oh, Aleksandra Stjepanovic, Huub Lelieveld: *Ensuring Global Food Safety: Exploring Global Harmonization*, Elsevier Inc., San Diego, 2010

40. Commission: *Completing the Internal Market*, White Paper from the Commission to the European Council, Luxembourg, 1985

41. Commission: *The Single Act: a new frontier*, Bulletin EC, Supplement, 1987

42. Commission: *Studies on the Economics of Integration*, vols. 1-3, Research on the "Cost of Non-Europe": Basic findings, Luxembourg, 1988

43. Commission: *Economic evaluation of the Internal Market*, European Economy, No.4, 1994

44. Commission: *European Economy*, No.72, 2001

45. Commission: *The European Union and the World*. Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 2001

46. Council of the EC, *Treaty on European Union* (the Maastricht Treaty), Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 1992

47. David Greenaway: *The World Economy: Global Trade Policy 2009,* John Wiley and Sons, San Francisco, 2010

48. David Greenaway*: The World Economy: Global Trade Policy 2010*, John Wiley & Sons, New York, 2011

49. David Hanson: *CE Marking, Product Standards and World Trade,* Edward Elgar Publishing, UK, 2005

50. David Hanson: *Limits to free trade: non-tariff barriers in the EU, Japan and US,* Edward Elgar Publishing, UK, 2010

51. Dan Sumner, Vince Smith, and Parr Rosson: *Tariff and Non-tariff Barriers to Trade* WTO Publishing, Geneva, 2001

52. Daniel A. Sumne, Vincent H. Smith, C. Parr Rosson *Tariff and Non-tariff Barriers to Trade,* Montana State University, Montana, 2006

53. De Benedictis, L., R. De Santis and C. Vicarelli: *Hub-and-Spoke or Else? Free Trade Agreements in the 'Enlarged' European Union*, European Journal of Comparative Economics, 2, 2005

54. Department of Economic Development: *Consumer Rights and Responsibilities*, Department of Economic Development of UAE, Abu Dhabi, 2010

55. DG Internal Market and Services: *Evaluation of the European Business Test Panel – Final Report*, European Commission, Brussels, 2008

56. Dona Barirani: *An Exploration of the Contingent Necessities of Agricultural Biotechnology*, Herbert Utz Verlag, Munchen, 2015

57. Dominik Lasok: *Trade and Customs Law of the European Union,* Kluwer Law International, 2000

58. Државен Завод за Статистика: *СТОКОВНА размена на Република Македонија со странство, 2015*, Државен Завод за Статистика, Скопје, 2017

59. Durwoot Zaelke, Paul Ourbuch, Robert F. Housman: *Trade and the environment,* Island Press, Washington, 1993

60. EC: Guide to implementation of directives based on the new approach and the global approach, European Commission, Luxembourg, 2000

61. EC: *The European Union as a World Trade Partner*, European Economy, No. 3, 1997

62. Edward D. Mansfield, Marc L. Busch: *The political economy of nontariff barriers: a cross-national analysis*, The IO Foundation, New York, 2009

63. Egan, M: *Constructing a European Market: Standards, Regulation and Governance*, Oxford University Press, Oxford, 2001

64. European Commission, Directorate-General for Trade: *Non-Tariff Measures in EU-US Trade and Investment – An Economic Analysis* ECORYS Nederland BV, Rotterdam, 2009

65. European Commission: *EU requirements for fresh Fruit and Vegetables*, presentation for the Cal-Med Consortium Workshop III Mediterranean Products in a Global Market Place, European Mediterranean Institute, 2007

66. European Commission: *Final report of a mission carried out in Greece from 5 to 9 June 2006 in order to evaluate import controls on food and feed of non-animal origin*, working document DG (SANCO)/8114/2006 – MR final, Bruxelles, 2006

67. European Commission: *Food Safety*, European Commission publications office, Luxembourg, 2014

68. European Commission: *Free movement of goods Guide to the application of Treaty provisions governing the free movement of goods*, Publications Office of the European Union, Luxembourg, 2010

69. European Commission *From the Single Act to Maastricht and Beyond*: *The Means to Match our Ambitions*, COM(92)2000, Brussels, 1992

70. European Commission: *General guidance on EU import and transit rules for live animals and animal products from third countries*, working document SANCO/7166/2010, Bruxelles, 2010

71. European Commission: *Guide to the implementation of directives based on the New Approach and the Global Approach*, Office for Official Publications of the European Communities, Luxembourg, 2000

72. European Commission: *Internal Market: Opinions and experiences of Businesses in the 10 New Mebmer States,* Luxembourg, 2006

73. European Commission: *The EU customs union: protecting people and facilitating trade*, Publications Office of the European Union, Luxembourg, 2014

74. European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2016 Report*, EC working document {COM(2016) 715 final}, Brussels, 2016

75. European Commission: *The former Yugoslav Republic of Macedonia 2017 Report*, EC working document {SWD(2018) 154 final}, Brussels, 2018

76. European Commission: *The 1996 Single Market Review*, European Commission working paper, Brussels, 1996

77. European Commission: *White Paper on Growth, Competitiveness and Employment*, COM(93)700 Final, Brussels, 1993

78. European Commission: *Working document on standards & trade of agricultural products*, EC, Brussel

79. European Committee for Standardization (CEN): *Trading with and within Europe: Directives and Related Standards,* Brussels:CEN, 2003

80. European Economy *The Western Balkans in Transition*., European Commission, 2002

81. Eun Sup Lee: *World Trade Regulation: International Trade under the WTO Mechanism*, Springer Science & Business Media, Berlin, 2012

82. Desmond Dinan: *Encyclopedia of the European Union*, Macmilan, London, 2000

83. Etienne Deschamps, Laurence Maufort: *Preparations for the Single European Act (SEA)*, CVCE. European Navigator, Luxembourg, 2016

84. Esko Antola: *EU Baltic Sea Strategy*, Konrad-Adenauer-Stiftung, London, 2009

85. Fabrizio Sacchetti: *Conformity assessment in EU technical harmonisation legislation,* European Commission, Brussels, 2009

86. Fatima Olanike Kareem, Bernhard Bruemmer, Immaculanda Martinez-Zarzaso: *Implications of European Union Food Regulations on Developing Countries: Food Safety Standards, Entry Price System and Africa's Exports*, University of Goettingen, Goettingen, 2013

87. Francesco Francioni: *Environment, Human Rights and International Trade* Hart Publishing, Oxford, 2001

88. Frank McDonald, Stefen Dearden- *European Economic Integration* , Prentice Hall, New York, 2003

89. Food Standards Agency: *Food Additives Legislation Guidance to Compliance*, Food Standards Agency, London, 2015

90. Food Standards Agency: *General Guidance for Food Business Operators EC Regulation No. 2073/2005 on Microbiological Criteria for Foodstuffs*, Food Standards Agency, London, 2007

91. Food Standards Agency: *Inland Enforcement of Imported Food Controls Resource Pack Northern Ireland*, Food Standards Agency, London, 2014

92. Frode Veggeland, Christel Elvestad: *Equivalence and Mutual Recognition in Trade Arrangements*, Norwegian Agricultural Economics Research Institute, Oslo, 2004

93. GATT: *GATT Trade Negotiations. Brief Summary of Results*, Press Release GATT/992, 30 June 1967, Geneva

94. Gareth Davies: *European Union Internal Market Law*, Routledge Cavendish, 2003

95. Georg Hilpert: *Free movement of goods in the EU General principles,* KAN, Bonn, 2006

96. Geraint G. Howells, Stephen Weatheril: *Consumer Protection Law*, Ashgate Publishing, Ltd., Oxford, 2005

97. Goetsch, D., & Davis, S: *Introduction to Total Quality: Quality Management for Production, Processing, and Services*, 2nd Edition, MacMillan Publishing Co, Reading, 2001

98. Government of the Czech Republic: *Agenda 2000 - Commission Opinion on the Czech Republic's Application for Membership of the European Union*, Government of the Czech Republic, working paper DOC/97/17, Prague, 1997

